УНИВЕРЗИТЕТ „СВ. КИРИЛ И МЕТОДИЈ“ - СКОПЈЕ
ФИЛОЛОШКИ ФАКУЛТЕТ „БЛАЖЕ КОНЕСКИ“

КАТЕДРА ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК И
ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ ЈАЗИЦИ

Лилјана Минова Ѓуркова

# ГРАМАТИКА НА МАКЕДОНСКИОТ СТАНДАРДЕН ЈАЗИК ЗА СТРАНЦИ

Liljana Minova Gjurkova

# GRAMMAIRE DE LA LANGUE MACÉDONIENNE POUR ÉTRANGERS

Скопје 2006

## СОДРЖИНА

# МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Македонскиот јазик е најјужниот јужнословенски јазик. Македонските дијалекти на исток се во контакт со бугарските, а на север -- со српските, на запад се граничат со албанските, а на југ -- со грчките говори. Тоа значи дека македонскиот јазик само од две страни е во контакт со соседните јужнословенски јазици. Истовремено, македонскиот јазик е и член на балканскиот јазичен сојуз. Всушност, според зборовниот состав, македонскиот јазик им припаѓа на словенските јазици, а според граматичката структура ги носи карактеристиките на другите балкански јазици, со тоа што во поглед на развивањето на некои црти македонскиот јазик отишол најдалеку.

Македонскиот јазик е службен во Република Македонија. Поради историските околности (балканските војни), Македонци-староседелци има во Бугарија (Пиринска Македонија), во Грција (Егејска Македонија) и во Албанија, а преселени (по Втората светска војна) има во Војводина (Србија). Македонски иселеници живеат во Австралија, во Канада, во САД и во Европа. Настојувањето за целосно вклопување во соодветните средини доведува до тоа кај втората, а особено кај третата генерација македонски иселеници да дојде до напуштање на македонскиот јазик, односно до негово сведување на неколку основни зборови и изрази.

Почетокот на писменоста и на литературното творештво на македонски јазик е врзан со почетокот на писменоста на сите словенски народи. Првите словенски текстови, напишани / преведени од светите браќа Кирил и Методиј, во својата основа го имале народниот говор на македонските Словени од околината на Солун. Станува збор за старословенскиот јазик, кој потоа се развива во повеќе варијанти / редакции во зависност од средината (црковнословенски јазик). Писменоста и литературната дејност ја продолжиле (во македонска средина) св. Климент Охридски и св. Наум Охридски.

По Втората светска војна Република Македонија влегува во состав на ФНР / СФР Југославија и тогаш се создаваат услови барем во Вардарска Македонија да се воведе како службен македонскиот јазик. Едно од првите решенија на АСНОМ беше дека во Република Македонија се воведува македонскиот јазик и тоа не треба да се толкува како мешање на политиката во јазични прашања, туку како исправање на една вековна неправда што му била правена на македонскиот народ. Во својот *Водич низ словенските јазици*

(1951:243), Реџиналд де Бреј, делот посветен на македонскиот јазик го започнува на следниов начин: *По иронија на историјата, народот чии претходници им го дадоа на Словените нивниот прв литературен јазик, последен успеа да постигне неговиот јазик да биде признат како одделен словенски јазик, различен од соседните: српскиот и бугарскиот.*

Во септември 1991 година, по разединувањето на СФР Југославија, Република Македонија прогласи независност врз основа на референдумот со прашањето: *Дали сте за суверена и за самостојна држава Македонија, со право да стапи во иден сојуз со суверените држави на Југославија?* Ова, дводелно прашање, го соедини и тие што сакаа независност и тие што беа приврзани кон Југославија, но едно малцинство (албанското) го бојкотираше референдумот и направи свој (за Илирида), а пратениците-Албанци не гласаа за новиот Устав на Република Македонија.

Како последица на воените дејства од 2001 година и под притисок на т.н. меѓународна заедница, дојде до потпишување на т.н. рамковен договор, до промена на Уставот на Република Македонија, до воведување втор службен јазик во оваа држава и тоа врз основа на еден процент (20%), а Република Македонија е единствената држава во светот во која може да биде службен македонскиот јазик. Од друга страна, привременото име на оваа држава: *Поранешна Југословенска Република Македонија* укажува на тоа дека т.н. меѓународна заедница сè уште нема јасна визија за оваа територија, која може да биде делена понатаму.

Различни автори проценуваат дека на македонски зборуваат околу два милиони зборувачи.

Дијалектната територија на македонскиот јазик денес се намалува поради внатрешното раселување на Македонците, во врска со несигурниот живот во определени краишта во Западна и во северозападна Македонија (се мисли на Република Македонија).

## АЗБУКА

Македонската азбука е кирилица и содржи 31 буква. Според некои автори (Хорас Лант, Виктор Фридман), станува збор за приспособена српска кирилица со неколку букви карактеристични за македонските гласови.

Македонската азбука (со печатени букви) изгледа вака:

а А   б Б   в В   г Г   д Д   ѓ Ѓ   е Е   ж Ж   з З   ѕ Ѕ

и И   ј Ј   к К   л Л   љ Љ   м М   н Н   њ Њ   о О   п П

р Р   с С   т Т   ќ Ќ   у У   ф Ф   х Х   ц Ц   ч Ч   џ Џ

ш Ш

Ракописната верзија на македонската азбука изгледа вака:

*а А   б Б   в В   г Г   д Д   ѓ Ѓ   е Е   ж Ж   з З   ѕ Ѕ*

*и И   ј Ј   к К   л Л   љ Љ   м М   н Н   њ Њ   о О   п П*

*р Р   с С   т Т   ќ Ќ   у У   ф Ф   х Х   ц Ц   ч Ч   џ Џ*

*ш Ш*

## САМОГЛАСКИ (ВОКАЛИ)

За македонскиот стандарден јазик се карактеристични пет самогласки (вокали), и тоа: **а, е, и, о, у**.

Тие се делат на неколку подгрупи:

- според движењето на јазикот: **предни (е, и), средно (а)** и **задни (о, у);**

- според степенот на издигнување на јазикот: **високи (и, у), средни (е, о)** и **ниско (а);**

- според положбата на усните: **заокружени (о, у)** и **незаокружени (е, и, а).**

Макар што е темниот глас или полуглас, односно **шва** (како што се нарекува во стручната литература) присутен во повеќе македонски дијалекти, тој не е вклучан во македонската азбука зашто е оценет како периферна појава. Таму каде што е неопходно, овој глас или полуглас се обележува со апостроф ( ').

Согласката (сонантот) **р** може да врши и слоготворна функција кога се наоѓа меѓу две согласки (*црква*), на границата меѓу префикс што завршува на самогласка и согласка (*по'рти*, од *'рти*, наспрема *порти*) и на крајот од зборот во некои туѓи именки (*жанр*).

Согласката (сонантот) **л** исто така може да врши слоготворна функција во некои туѓи зборови како: *дубл, лејбл, мјузикл, семпл, спектакл, џентлмен* и сл.

**Неакцентираните самогласки (вокали) не се редуцираат.**

## ПРАВОПИС НА ВОКАЛИТЕ

**Е:** со *е* се пишуваат зборовите:

*еден, единаесет, занает, заем, заема, заемно, орев,* плурал: *ореви, пребаба, прадедо, трева, цел, целина, цена, жеден,чепка, џеб, шепоти* и др.

**А:** со *а* се пишуваат зборовите:

а. *внатре, гради, гулаб, даб, длабок, заб, каде, некаде, никаде, секаде, се капе, капина, кап, катник, обрач, папок, патец, рака, ракав, нарача, раб, сабота, сад, скап, тага, тажи, тап, јаглен, јадица, јагула, јанѕа, јатрва* и др., како и: *зајак - зајаци, пајак - пајаци, бадник, лага, лаже, лажица, магла, маска, снага, танок - танка* и др.

б. *јагне, јајце, јаготка, јасен, пријател, обичај, случај, чаша* и др.

в. во придавки: *бистар, добар, итар, модар, мудар, остар, храбар*, како и: *театар, бакар, метар, Александар, Петар.*

г. во зборови од турски произлез: *кана, касмет, саклет, јавашлак, чорбаџилак* и др.

**О:** со *о* се пишуваат зборовите:

*бомба, комита, комисија, команда, лакот, нокот, веројатен,* ***сопруг,*** *сопруга, сосед, црковен, земјоделец* и др.

**У:** со *у* се пишуваат зборовите:

а. *гуска, густ, желудник, круг, куќа, округ, мудар, оружје, отсутен, присутен, пупка, суд, судија, суштност, всушност, кус, скуден, судбина, судбоносен, труба, нуди* итн.

б. *дури, уште, пумпа, туку, осум, седум, сум* и др.

в. во прилози: *блиску, далеку, долу, колку, неколку, николку, олку, онолку, толку, малку, многу, ваму, онаму, таму, инаку, токму* и сл.

## САМОГЛАСКИТЕ (ВОКАЛИТЕ) ВО НЕПОСРЕДЕН ДОПИР

**а.** Две еднакви самогласки во стандардниот јазик се пишуваат и се изговараат одделно:

*саат, снаа; чекаат, патуваат, набљудуваат; чекаа, патуваа, набљудуваа;*

*пее, се смее, грее;*

*змии, судии; зоологија, координација;*

*вакуум* и други.

**б.** Кога ќе се најде *и* зад некој вокал, тој се пишува и се изговара како *и: брои, стои; мои, твои* и други.

**в.** Вокалот *е* зад други вокали се пишува и се изговара како *е: знае, ткае, пие, спие, чуе* и други.

## СОГЛАСКИ (КОНСОНАНТИ)

Во македонскиот стандарден јазик има 26 согласки (консонанти), кои се делат на следниов начин:

- според местото на образувањето:

**а. билабијални (б, п, м)**
**б. лабиодентални (в, ф)**
**в. дентални (д, т, з, с, ѕ, ц, л, н)**
**г. алвеоларни (љ, р)**
**д. алвеопалатални (ж, ш, џ, ч)**
**ѓ. палатални (ѓ, ќ, ј, њ)**
**е. веларни (г, к, х)**

- според начинот на образувањето:

**а. стоп-консонанти (б, п, д, т, ѓ, ќ, г, к)**
**б. фрикативни ( в, ф, з, с, ж, ш)**
**в. африкати ( ѕ, ц, џ, ч)**
**г. глајд ( ј )**
**д. латерални ( л, љ )**
**ѓ. назални ( м, н, њ )**
**е. вибрантен ( р )**

## ПРАВОПИС НА (КОН)СОНАНТИТЕ (СОГЛАСКИТЕ)

### *Ј*

а. Во македонскиот стандарден јазик *ј* се пишува пред *и* само во суфиксот *-ји: божји, козји, кравји, рибји* и други. Исклучок: зад *ч* не се пишува *ј: волчи, овчи.*

б. Меѓу две согласки, ако е втората *и,* не се пишува *ј: случаи, снаи, брои, ѿвои, музеи, славеи, идеи, змии, ѿарѿии, судии, чии* и други.

в. Пред *е* (или пред *а*) се пишува *ј* во следниве случаи:

- на почетокот на зборот во туѓи имиња: *Јена, Јесѿерсен, језуиѿ.* Во домашни зборови не се јавува *ј: евѿин, еден, езеро, елен; Евреин, Елена* и др.

- меѓу последните две самогласки, ако се јавуваат три: *ѿееја, се смееја, доајен, фоаје;*

- зад согласка во суфикот *-је* и во збирномножинската наставка *- је: здравје, лозје; нивје.*

г. Во средината на зборот, меѓу самогласки не се пишува *ј: знае, чаеви, мое, кое, чуе, врие, ние, жнее, ѿее* и други.

д. *Ј* не се пишува во именските образувања на *-ец: Индиец, Гвинеец* и сл., за разлика од формите за женски род, како и од множинските форми: *Индијка, Индијци; Гвинејка, Гвинејци.*

ѓ. Меѓу самогласките *и* и *а* редовно се пишува *ј: сѿијаѿ, расѿурија, ѿијачка, змија, ракија, маѿерија, Марија, Македонија* и др. Не се пишува *ј* во случаи кога се поврзува префикс со основен збор: *анѿиамерикански, иако, ѿолиандрија, ѿриаѓолник.*

е. Меѓу самогласките *о* и *а* обично се пишува *ј: боја, моја, некоја, бројам, бројаѿ, Зоја, Бојан* и други. Кај туѓите именки на *-о* во множинската форма не се пишува *ј: решоа, сакоа.*

ж. Меѓу самогласките *у* и *а* се пишува *ј: ѿрујам, ѿрујаѿ, ѿрујач, ѿрујачка; чујам, чујаѿ* и др.

з. Меѓу самогласките *е* и *а* се пишува *ј:*

- во туѓи зборови: *алеја, епопеја, идеја, ономатопеја, турнеја*;

- во туѓи географски имиња: *Гвинеја, Јудеја;*

- во изведени именки на *-ач* и *-ачка: пејач, пејачка*, како и кај придавките: *пејачки.* Исклучоци: *греам, изветреан, владеам, носеа, дефилеа, смеа, неа, веалка, греалка* и сл.

ѕ. Меѓу две *а* се пишува *ј: раја, Трајан, бајачка, се покаја* и сл. Исклучоци: *се каам, се каат, оваа, онаа, таа.*

и. Во вокативните форми од именките и имињата што завршуваат на *-ија* се пишува *ј: змијо, Македонијо.* Исклучоци: *биологија, емоционален, студио, стадион.*

ј. Не се пишува *ј* пред наставките: *-ски, -ство, ствен: армиски, историски, убиство, убиствен.*

## *Љ*

И покрај тоа што се нагласува во учебниците и во правописите дека македонскиот глас што му одговара на буквениот знак *љ* се разликува од артикулацијата во српскиот и во хрватскиот јазик, скоро сите Македонци го изговараат овој глас на ист начин како во споменатите јазици.

**А.** Буквениот знак *љ* се пишува само пред самогласките *а, о, у*, пред согласка и на крајот на зборот.

1. пред *у: љуби, љубезен, љубов, љубомора, љубопитен, Љубица, Љубен, Љубојно; виљушка* и други;

2. пред други самогласки: *Каља, рубља, Иљо* и други;

3. пред согласка: *фељтон* и сл.

4. на крајот на зборот: *биљбиљ, детаљ, тељ.*

**Б.** Кога завршува именката на *љ*, во множинската форма на *-и*, не се пишува *љ: детаљ - детали.*

**В.** *Љ* не се пишува ни пред вокалот *е: детален.*

**Г.** Во согласност со затврднувањето на меките консонанти во македонскиот јазик, се јавува тврдо *л* во повеќе зборови: *луѓе, лулка, лупи, лут, чешлар, фрла, недела, селанец, грклан, колку, толку, крал, пријател, родител, сол, чешел* и други.

**Д.** Пред самогласките *е, и* не се пишува *љ: леб, лето, млеко, поле, ливада, лице* и сл.

**Ѓ.** Не се пишува *љ* и пред *ј: релјеф, илјада, лилјак, Велјан, Билјана, фотелја, баталјон, медалјон, павилјон* итн.

### *Њ*

Консонантот *њ*, за кој може да се каже дека не бил карактеристичен за македонскиот јазик во минатото, се изговара и се пишува во следниве случаи:

а. *дење, коњ - коњи, пењушка.*

б. во завршоците: *-ња, -њар: бања - бањи, диња - дињи, дуња - дуњи, свиња - свињи; свињар* и др., а се допуштаат и формите: *свински, свинче, свинштина.*

в. за образување глаголски именки, чија наставка е *-ње*: *берење, варење, движење, јадење, носење* и др.

г. во формите за збирна множина кај именките што завршуваат на *-н: камен - камење, камења; корен - корење, корења; пламен - пламење, пламења; трн - трње, трња; планина - планиње* и др.

д. наставката за множина кај некои именки од среден род: *време - времиња; име - имиња; куче - кучиња; пиле - пилиња; прасе - прасиња; теле - телиња* и др.

### *В*

Во стандардниот јазик *в* се изговара и се пишува во следниве случаи:

а. *глава, девојка, ѓавол, живот, невеста, човек, говор, предговор, постави, прави, исправи, направи, ковач, основа, товар* и др.

б. во множинските наставки *-ови, -еви: градови, кумови, ножеви, броеви* и сл.

в. во членските форми на *-ва, -во, -ве: женава, детево, луѓево, куќиве.*

г. во формите на придавките на *-в: прав - права, право, прави; крвав - крвава, крваво, крвави; Николов - Николова, Николово, Николови* и сл

д. на почетокот на зборот пред консонантите *д, т, ч, л, н: вдовец, втор, вчера, влезе, внатре, внук* и др.

### *Ф*

Во стандардниот јазик овој консонант се изговара и се пишува во следниве случаи:

а. место некогашната група *хв: фали, пофали, пофалба, фати, зафати, фрла, натфрли* и др.

б. во заемки: *кафе, кафез, софра, фес, филџан, фурна, фустан, профил, факт, фактор, фар, фасада, фигура* и др.

*Ѕ*

Овој консонант се изговара и се пишува во следниве случаи:

а. *ѕид, заѕида, ѕидар, ѕиден - ѕидна, ѕидно, ѕидни; ѕитче, одѕив, проѕирка* и сл.

б. поврзан со *в, р, н: ѕвезда, ѕвездичка, ѕвер, ѕверски, ѕверство, ѕвон, наѕре, јанѕа* и др.

*Џ*

Овој консонант се јавува во следниве зборови:

а. место *ж: вџаши, џагор, џган* и др.

б. во суфиксите *-џија, -џика, -џилница: бозаџија, бозаџика, бозаџилница.*

в. во зборови од туѓ произлез: *џамија, оџа, џеб, џелат, џем, џемпер, џентлмен, џин* и др.

*Ќ, Ѓ*

Консонантот *ќ* се изговара и се пишува во следниве зборови и зборoформи:

а. *веќе, повеќе, вреќа, домаќин, куќа, бескуќник, леќа, моќ, нејќе, ноќ, ноќе, полноќ, плеќи, среќен, ќерка, цвеќе* и др.

б. во партикулата *ќе* и во наставката за вербален адверб (глаголски прилог): *-јќи: читајќи, пишувајќи, седејќи.*

в. во изведените глаголи од глаголска основа што завршува на *-т: плати - плаќа; прати - праќа, фати - фаќа* и др.

Консонантот *ѓ* се изговара и се пишува во следниве зборови:

а. *веѓа - веѓи, лаѓа - лаѓи, меѓа - меѓи, 'рѓа, туѓ - туѓа, туѓо, туѓи; туѓоземјанин* и др.

б. во множинската форма од *човек - луѓе.*

в. во изведените глаголи од глаголска основа што завршува на *-д: дојде - доаѓа, зајде - заоѓа, погоди - погаѓа, роди - раѓа* и сл.

И *ќ и ѓ* се јавуваат во заемки од турскиот и од грчкиот јазик:

*ќар, ќотек, ќофте, спанаќ, ќебап, ќебе, ќелија, ќерамида, ќеф, шеќер; ѓавол, ѓон, ѓубре, ѓеврек, ѓезве, ѓердан, калуѓер* и др.

*Х*

а. Овој консонант се употребува, главно, во зборови од туѓ произлез, како и во туѓи лични и географски имиња:

*хала, хангар, хаос, хармонија, хартија, хемија, хендикеп, хибрид, хигиена, химна, хонорар, хор, хоризонт, хотел, хунта, алкохол, архив, бронхитис, егзархија, монарх, трахеја* и сл. *Хајне, Хаг, Хамбург, Хавана, Казахстан, Минхен* и др.

б. Тој се употребува и во извесен број зборови од словенски произлез:

*воздух, восхит, доход, поход, приход, дух, слух, тих, успех, храбар, храна, храни* и др.

в. Со *х* се изговараат и се пишуваат зборовите: *херој, храм, христијанин, Христос.*

## АСИМИЛАЦИЈА (ЕДНАЧЕЊЕ) ПО ЗВУЧНОСТ

Постојат повеќе поделби на согласките, а во оваа граматика ја наведуваме поделбата на звучни (фонични) и безвучни (афонични). Звучните и безвучните консонанти се јавуваат во двојки, со тоа што без звучно соодветство останува согласката *х*.

Звучни (фонични)согласки во македонскиот јазик се: ***б, в, г, д, ѓ, ж, з, ѕ, џ.***

Безвучни (афонични) се: ***п, ф, к, т, ќ, ш, с, ц, ч, х.***

Покрај овие, остануваат такви консонанти што не влегуваат во вакви опозиции, а тоа се сонантите: ***р, л, љ, м, н, њ, ј.***

На крајот на зборот звучните консонанти се обезвучуваат. На пример *град* се изговара како *грат*, но тоа не се бележи.

Од друга страна, звучните и безвучните согласки, кога ќе се најдат во непосреден допир, се едначат по звучност (фоничност). Едначењето се врши според втората согласка, па звучните согласки преминуваат во безвучни (почесто), а безвучните -- во звучни (поретко).

Еве неколку примери:

*б* преминува во *п* во следниве случаи: *баба - бапски; врабец - врапче; даб - дапче; Љубе - Љупчо, Љупка; роб - ропски, ропство; риба - рипче, рипка* итн.

*г* преминува во *к: брег - брекче; рог - рокче;*

*д* преминува во *ӣ: војвода - војвоӣка; ӻрад - ӻраӣче; рид - риӣче; ред - реӣче; редок - реӣка, реӣко, реӣки; сладок - слаӣка, слаӣко, слаӣки; Нада - Наӣка; Рада - Раӣка;*

*ж* преминува во *ш: бележи - белешка; еж - ешко; жежок - жешка, жешко, жешки; маж - машки;*

*з* преминува во *с: близок - блиска, блиско, блиски; низок- ниска, ниско, ниски;*

*ӣ* преминува во *д: сваӣ - свадба;*

*к* преминува во *ӻ: Велик ден - Велиӻден;*

*с* преминува во *з: ӻосӣин - ӻозба.*

Кога се додава префикс (претставка) на некој збор, редовно се бележи едначенњето по звучност:

*зад- -- заӣскрие, заӣкулисен;*

*над- -- наӣӣис, наӣӣевар;*

*од- -- оӣказ, оӣӣлаӣа, оӣӣор, оӣсеӻа, оӣсек, оӣсӣаӣка, оӣсусӣво, оӣӣука, оӣшӣеӣа;*

*ӣод- -- ӣоӣӣис, ӣоӣсвесӣ, ӣоӣсеӣник, ӣоӣӣексӣ, ӣоӣсӣил;*

*ӣред- -- ӣреӣӣладне, ӣреӣседаӣел, ӣреӣсӣава, ӣреӣходно, ӣреӣчувсӣво;*

*без- -- бескамаӣен, бескуќник;*

*воз- -- восӣиӣа, восӣание, восхиӣ;*

*из- -- исказ, исклучок, искаже, исӣера, исход;*

*раз- -- расӣис, расӣоложение, расӣусӣ, расход, расцвеӣ, расчекор.*

Согласката *з* се обезвучува и пред *ц* и *ч* во префиксираните зборови:

*бесцелно, исцеди, расцути, исчезне, исчетка, исчисти, обесчести, расчисти* и др.

Во врска со префиксите: *зад-, над-, од-, под-, пред-, без-, из-, раз-* треба да се каже дека има два случаја:

прво, во некои случаи се чувствува јасно границата меѓу префиксот и основниот збор, па согласките се пишуваат удвоено: *оддели, раззелени, оттука, потттикне, бессовесен;*

второ, сраснатоста на составните делови е посилна, така што по изведеното едначење се добива една согласка: *бесмислен, бесмртен, бесрамен, исели, исече, расели, расони* и др.

Во зборови што почнуваат со *ш*, префиксите *без-, из-, раз-*, по едначењето по звучност, можат да го задржат консонантот (*бесшумно, исшие*), а во други -- да го загубат: *рашета, рашие, рашири, раштимува* и сл.

ИСКЛУЧОЦИ:

1. Не се бележи едначењето по звучност на *в* пред безвучна согласка:

*вкупно, втор, вчера, мравка, тревка, чавка, архивски, трговски, тетовски, здравство, мореловство, глувче, ливче, бавча, мевце, увце, овца, овчар* и др.

2. Не се бележи едначењето на *д* и тоа:

- пред суфиксите *-ски, -ствен, -ство: градски, ридски, методски, охридски, судски, господствен, родствен, производствен, родство, раководство, производство, соседство, судство;*

- пред наставката *-ци: домородци, месојадци, крадци, предци;*

- пред членот *-та: заповедта, жедта, исповедта.*

3. Пред *-та* не се одбележува едначењето по звучност и на другите звучни согласки: *надежта, 'ржта.*

4. Согласката *г* не се едначи по звучност во: *бегство, другпат.*

5. Не се едначи *т* во сложени зборови: *петгодишен, десетгодишен, петдневен.*

6. Едначењето по звучност не се одбележува и во некои туѓи географски и лични имиња: *Вашингтон, Мусоргски, Рентген, Хабсбурговци* и др.

7. Како што беше кажано, во допир со сонантите не се врши едначење по звучност: *милослив, мирислив* итн.

## УПРОСТУВАЊЕ НА ГРУПИ ОД СОГЛАСКИ

Во допир на префикс или суфикс со основен збор, како и во допир на именка со член, може да се случи да дојдат во допир две исти согласки, па се пишува само една согласка:

а. во префиксирани зборови: *бестрастен* (не: бесстрастен), *исели* (не: иссели), *иситни* (не: исситни);

б. во суфиксни образувања: *руски* (не: русски), *каменен, камена, камено, камени* (не: каменна, каменно, каменни);

в. со членувани форми кај именките на *-ст: болест -- болеста* (не: болестта), *радост -- радоста* (не: радостта), како и во членуваната форма на бројот *шест -- шесте* (не: шестте).

## УДВОЕНИ СОГЛАСКИ

Поради потцртаната граница меѓу деловите на зборовите, или поради потребата да се разликуваат значењата на зборовите, не дошло до губење на согласките и се пишуваат удвоени согласки.

а. Удвоено се пишуваат согласките *з, с* во префиксирани зборови со *без-, из-, раз-:*

*беззаштитен, беззаконие, иззакачи, раззелени; бессилен, бессовесен, бессоница, обессилен.*

Исклучоци: *безвучен, безначаен, безлобен; бесмртен, бесмислен.*

б. Согласките *д, т* се пишуваат удвоено со префиксите: *од-, над-, под-:*

*оддалеку, одделение, оддесно, наддава, поддржи; оттаму, оттогаш, поттекст, потттик, потточка, наттрча.*

в. Удвоено *т* се пишува кај членуваните именки од женски род што завршуваат на -*т*, како и во членуваните форми на простите броеви и на редните бројни придавки што завршуваат на -*т:*

*пролет -- пролетта; пет -- петте, петти; девет -- деветте, деветтиот.*

Исклучок: *шест -- шесте, шести, шеста, шесто.*

г. Дропките се пишуваат со две *т*, за разлика од приближните бројни именки, на пример: *петтина* наспрема *петина (околу пет); триесеттина* наспрема *триесетина (околу триесет).*

д. Удвоено *ј* се пишува во суперлативната форма од придавките и од именките што почнуваат со *ј:*
*најјак, најјасен, најјужен; најјунак.*

ѓ. Се пишува *м* удвоено во бројните форми за лица: *седуммина, осуммина.*

## ИСПУШТАЊЕ НА СОГЛАСКИ

а. Согласката *т* се испушта во следниве групи:

- стј -- *сј: лист -- лисје;*

- стн -- *сн: радост -- радосен, радосна, радосно, радосни; пакосен, свесен, извесен.* Исклучоци: *устен, усна, усно; местен, месна, месно, месни* и др.

-штн -- *шн: училиште - училиштен, училишна, училишно, училишни.*

б. Согласката *т* се изговара и се пишува:

- пред согласките *ц, ч* во зборови од типот: *гратче, патче, житце;*

- во именки што означуваат женски лица: *студентка, ориенталистка, солистка, спортистка.*

в. Согласката *д* се испушта во следниве групи:

здј -- *зј: грозд -- грозје;*

ждн --*жн: нужда -- нужен, нужна, нужно, нужни.*

г. Согласката *д* се изговара и се пишува во зборовите: *бездна, ѕвезден.*

## АКЦЕНТ

Акцентот во македонскиот јазик е динамичен (експираторен) и определен. Динамичниот карактер на акцентот во македонскиот јазик значи дека вокалот што е под акцент се изговара со поголема сила. Определеноста на акцентот во македонскиот јазик значи дека тој е фиксиран на определен слог во зборот:

- кај еднослoжните зборови што имаат акцент, тој паѓа на единствениот вокал или на вокалното *р: дéн, вр́в, цéл, мúл*;

- кај двосложните зборови или кај двосложните зборовни форми акцентот паѓа на вториот слог од крајот: *кýќа, ќéрка, мúли, чéкав, сáкал;*

- кај трисложните зборови или зборовни форми акцентот паѓа на третиот слог од крајот: *рóдител, слýжбеник, óграби, прéмести, блóковски, спóгодбен;*

- кога ќе се зголеми бројот на слоговите, акцентот автоматски се преместува за да дојде на третиот слог од крајот: *родúтели, службéникот, огрáбија, премéстивте, блóковскиот, спóгодбени.*

Сепак, постојат определени отстапувања од третосложното акцентирање, и тоа и во македонски зборови и во зборови преземени од други јазици.

Ќе почнеме со македонските зборови или збороформи:

- Глаголскиот прилог на *-јќи* има акцент на вториот слог од крајот: *чекáјќи, седéјќи, пеéјќи.*

- Отстапување има и кај временските прилози, кои се акцентираат на вториот слог од крајот: *годинáва, зимáва, летóво* за да се разликуваат од членуваните именки: *годúнава, зúмава, лéтово.*

- Одделни имиња на месеците бележат отстапувања од третосложното акцентирање, со тоа што имаат акцент на вториот слог од крајот, и тоа: *јануáри, февруáри, септéмври, октóмври, ноéмври, декéмври.*

- Некои сложенки имаат акцент на вториот слог од крајот: *високогрáдба, југоúсток, наредбодáвец, полусéнка, полусéстра, противнáпад, противóтров, северозáпад, христољýбив.*

Некои од туѓите зборови во македонскиот јазик имаат акцент што отстапува од третосложното акцентирање, и тоа:

- со акцент на првиот слог од крајот:

Именки:

*а. археолóг, астролóг, геолóг, кадриолóг, стоматолóг, технолóг;*

*б. аташé, протежé, сижé, експозé, досиé, комуникé, дефилé, резимé, реномé, купé, пирé;*

*в. идеáл, кристáл, материјáл, минерáл, персонáл, сигнáл, трибунáл, фестивáл;*

*г. антонúм, псевдонúм, топонúм, хидронúм;*

*д. амандмáн, ангажмáн, ветерáн, лутерáн, океáн;*

*ѓ. авиóн, бастиóн, милиóн, региóн, стадиóн;*

*е. инвентáр; секретáр,*

*ж. волонтéр, вулканизéр, милијардéр, рекордéр, романсиéр, симпатизéр, фантазéр, фасадéр, функционéр, хазардéр;*

*з. автокрáт, бирократ, докторáт, литерáт, реферáт;*

*ѕ.авторитéт, електрицитéт, менталитéт, наталитéт, суверенитéт;*

*и. демонстрáнт, емигрáнт, имигрáнт, проектáнт;*

*ј. експонéнт, инструмéнт, опонéнт, реферéнт, експеримéнт;*

*к. атеúст, велосипедúст, кубúст, ориенталúст, снајперúст, спортúст, стипендúст, структуралúст;*

*л. какадý, интервјý*

*љ. библиогрáф, комедиогрáф, лексикогрáф;*

- со акцент на вториот слог од крајот:

Именки:

*а. дефанзи́ва, паси́ва, иницијати́ва, стати́ва, ретроспекти́ва, директи́ва;*

*б. дека́да, барика́да, рока́да, блока́да, серена́да, маскара́да;*

*в. пропага́нда, кома́нда;*

*г. аванга́рда, милија́рда;*

*д. амбала́жа, камуфла́жа, шпиона́жа, гара́жа, арбитра́жа, монта́жа, репорта́жа;*

*ѓ. гене́за, хипоте́за, проте́за;*

*е. анали́за, парали́за, репри́за;*

*ж. апотео́за, симбио́за, нарко́за, виско́за, дијагно́за, прогно́за, склеро́за, метаморфо́за;*

*з. иде́ја, але́ја, турне́ја, епопе́ја;*

*ѕ. дијагона́ла, катедра́ла, спира́ла, пастора́ла, магистра́ла, хоризонта́ла;*

*и. клиенте́ла, паpале́ла, цитаде́ла;*

*ј. хигие́на, аре́на, мигре́на, анте́на;*

*к. анги́на, триби́на, виоли́на, дисципли́на, балери́на, пелери́на, сонати́на, медици́на;*

*л. премие́ра, ривие́ра, барие́ра, карие́ра;*

*љ. адвокату́ра, апарату́ра, архитекту́ра, диктату́ра, дресу́ра, кандидату́ра, карикату́ра, кубату́ра, литерату́ра, цензу́ра;*

*м. анке́та, касе́та, коме́та, моне́та, плане́та, силуе́та, штафе́та;*

*н. амбула́нта, конста́нта;*

*њ. пое́нта, танге́нта;*

*о. аматери́зам, анархи́зам, атеи́зам, идеали́зам, клерикали́зам, механи́зам, ревмати́зам;*

*п. гладија́тор, илустра́тор, кондензáтор, конзерва́тор, трансформа́тор;*

*р. бесперспекти́вност, експанзи́вност, емоти́вност, продукти́вност;*

*с. минуцио́зност, небуло́зност, претенцио́зност, тенденцио́зност;*

*т. асоција́лност, бестија́лност, емоциона́лност, пропорциона́лност;*

*ќ. леганда́рност, парламента́рност;*

*у. екстравага́нтност, конста́нтност, толера́нтност;*

*ф. индифере́нтност, компете́нтност, лате́нтност;*

*х. репрезентати́вец, репродукти́вец;*

*ц. гимназијалец, интелектуалец, комуналец, криминалец;*
*ч. вегетаријанец.*

Глаголи:

Сите глаголи што завршуваат на *-ира* или на *-изира* имаат акцент на вториот слог од крајот, на пример:

*апсорбира, бомбардира, ликвидира, мотивира, паузира, стипендира, атомизира, децентрализира, механизира, критизира, теоретизира* и многу други.

Придавки:

*а. буржоаски;*
*б. инвалидски;*
*в. архиерејски, епикурејски, фарисејски;*
*г. адмиралски, ориентални, фестивалски;*
*д. вегетаријански, грегоријански;*
*ѓ. ветерански, пуритански;*
*е. витамински, дисциплински, магацински;*
*ж. баритонски, телефонски;*
*з. ветеринарски, семинарски, февруарски;*
*ѕ. критизерски, премиерски, симпатизерски;*
*и. инженерски, пензионерски, фракционерски;*
*ј. адвокатски, автоматски, интернатски;*
*к. дилетантски, командантски, стажантски;*
*л. асистентски, дисидентски, продуцентски;*
*љ. алтернативен, дефанзивен, оперативен, перспективен, сугестивен;*
*м. амбициозен, виртуозен, грациозен, небулозен;*
*н. официјален, супстанцијален, територијален;*
*њ. дијагонален, интегрален, национален, сентиментален;*
*о. актуелен, паралелен;*
*п. популарен, титуларен;*
*р. агрегатен, резултатен;*
*с. доминантен, фрапантен;*
*т. моментен, латентен.*

Секое приспособување кон македонскиот акцентен систем на туѓите зборови треба да се прифати и да се поздрави. Извесен број зборови имаат двоен акцент, како знак за приспособување кон македонскиот акцентен систем: *вагон, екран, експерт, елипса, нервира,*

*рéвóлт, рéвизóр, рéгéнт, рéжисéр, рéзéрва, рéмóнт, рéсурс, сúмптóм, сóпрáн.*

Од друга страна, голем е бројот на туѓи зборови што се приспособени кон македонскиот акцентен систем, на пример: *дéкан, рéктор, хóтел, орден, бúлтен, прóфесор, мóнолог, дúјалог, мóнопол, метрóпола, гимнáзија, демокрáтија, нáтриум, дрáстичен, прáктичен, стáбилен, мóбилен, суптилен, дéжурен, áктивен, пáсивен, локален, нéрвозен, кýлтурен* и многу други.

## АКЦЕНТСКИ ЦЕЛОСТИ

И покрај тоа што станува збор за важна особеност на македонскиот стандарден јазик, акцентските целости полека се губат.

Причини има неколку:

- фактот дека во повеќе македонски говори не е карактеристична оваа појава,

- отпорот кон акцентските целости во одделни средини (пред сè во Скопје),

- влијанието на пишуваната форма, од која се гледа дека станува збор за одделни зборови.

Во современата состојба на јазикот можеме да зборуваме само за остатоци, односно за затврдени изрази од типот: *сувó-грозје, цр̀н-пипер, и на твојá-глава, стó-пати* и сл.

Сепак, се чуваат:

- акцентските целости од двосложни глаголи кога се употребени со негација: *нé-сака, нé-може, нé-смее;*

- акцентските целости од роднински имиња со куси личнозаменски форми: *мáјка-ми, тáтко- му* и сл.;

- со глаголскиот прилог акцентот доаѓа на третиот слог од крајот, ако е употребена само една куса личнозаменска форма: *носéјќи-ја, следéјќи-го* и сл., како и со заповеден начин и со куса личнозаменска форма: *носéте-го, следéте-го* и сл.

## ИМЕНКИ

По традиција, именките ги дефинираме како имиња на лица, места или предмети. Предметите, како што нагласува Блаже Конески, не треба да ги сфаќаме само како материјални (*нож, птица, човек,*

*волк*), туку како поими што ги мислиме опредметено (*ден, жал, мисла, трчање*).

Именките ги делиме на **сопствени** и **општи.** За сопствените именки е подобро да се употреби терминот **имиња** затоа што, по правило, се јавуваат само со една форма.

Сопствени имиња

Сопствените имиња ги делиме на:
- имиња на лица (антропоними),
- имиња на географски објекти (топоними),
- имиња на празници и датуми (темпорални имиња)

**Имињата на лица** или **антропонимите** служат за определување на лицето за кое се зборува, но и за негово повикување. Во зависност од ситуацијата, можеме да го употребиме: личното или галовното име (*Благоја, Баже, Блаже; Билјана, Биле, Биби*), прекарот (*Мече, Пиперката, Лимонтазе*), името и презимето (*Катерина Тошева, Марија Павловска, Ристо Петровски, Трајко Панов*), како и името на професијата што ја врши (*професорот Марков, актерката Велјановска*).

Наведуваме избор од женските лични и галовни имиња:

*Александра (Сашка, Сандра), Ана (Ане, Анушка, Анчи, Ани), Анета, Анита (Ане, Ани), Антигона (Гона), Афродита (Дита), Билјана (Биби, Биле, Бибуш, Бибе, Биба), Блага, Благица, Благојка (Баже), Благородна (Родне), Валентина (Тина, Вале), Васка (Васе), Вера (Верче, Веки), Веселинка, Весна (Весна, Весне), Викторија, Виолета, Вирџинија (Вики), Габриела (Габи), Гордана (Горде, Гоки, Гога), Даниела (Дани, Дени, Даки), Дафина (Дафе), Дијана (Дани, Ане), Драгица (Даџ), Душанка (Дуле, Душка), Елена (Ленче, Ели, Еце), Елизабета (Бети), Емилија (Ема, Еми), Жаклина (Џеки, Жаки), Загорка (Зага), Зора (Зорка, Зоре, Зоки), Ивана (Ива, Ивка), Ирена (Ена), Јадранка (Јадре), Јулија (Јуле, Јуци), Калина (Лине), Катерина (Кате, Кети, Кејт, Кетрин), Костадинка (Динка), Лидија (Лиде), Лилјана (Лиле), Љубица (Љуба, Љупка, Буба), Магдалена (Магде), Маја (Мачe, Мајче), Марија (Маре, Мери, Марушка, Маца), Милка (Мими), Мирјана (Мира, Мими), Нада (Натка, Наде), Наташа (Нате, Натка), Олга (Оле), Светлана (Светле, Цеце), Славица (Цаци), Снежана (Снеже, Жане), Соња, Софија (Софи, Софче), Сузана (Сузе), Татјана (Тања), Цветанка (Цеце, Цеца)* и други.

Избор на машки лични и галовни имиња:

*Александар (Ацо, Сашо, Цале), Ангел (Ане), Благоја (Баже, Блаже, Бац), Борис (Борче), Васил (Васе), Владимир (Влашко), Горан (Гоки), Гоце, Димишар (Диме, Димко), Душко (Дуле, Дуки), Ѓорѓи, Ефшим, Жарко (Жаре), Живко (Жико, Живе), Зоран (Зоки), Иван (Ванчо), Илија (Илчо, Иле), Јован (Ванчо, Ване, Јове), Кирил (Кире, Киро, Кирчо), Косша (Коки), Крисшијан, Крсшо (Крис), Љушчо (Бубе, Љубе), Марјан (Мане, Мац, Манчо), Миле (Мики), Михајло (Мијалчо), Никола (Коки, Коле), Пешар (Перо), Рисшо (Рисше), Роберш, Симеон (Симе), Сшојан (Сшоле, Цоки, Цоле), Тихомир (Тихо), Томислав (Томи), Трајко (Тале, Тац)* и други.

Според една анкета организирана во 1995 година во рамките на проектот *Македонскиош јазик од 1945 до 1995 година*, најубави или најпопуларни женски лични имиња се: *Марија, Елена, Ана, Билјана, Александра, Ивана, Фросина, Кашерина, Весна, Гордана*, а од машките: *Александар, Филиџ, Никола, Сшефан, Маршин, Иван, Зоран, Бојан, Димишар, Марко.*

Според македонските закони, нема никакви ограничувања во поглед на изборот на личното име, па се случува како лично да биде дадено и галовно име, а напливот на странски лични имиња напредува со изненадувачко темпо (*Елизабеша, Жаклина, Роберш* и сл.). Обид да се стави ред во давањето лични имиња прави Македонската православна црква, која објавува во своите календари списоци од прифатливи лични имиња.

**Географските имиња** или **топонимите** се однесуваат на имињата на градовите, на селата, на реките, на планините итн.

Во Република Македонија има околу триесет градови, и тоа: *Берово, Бишола, Валандово, Велес, Виница, Гевгелија, Госшивар, Дебар, Делчево, Демир Хисар, Кавадарци, Кичево, Кочани, Крашово, Крива Паланка, Крушево, Куманово, Негошино, Охрид, Пехчево, Прилеџ, Пробишшиџ, Радовиш, Ресен, Свеши Николе, Скоџје, Сшруга, Сшрумица, Тешово, Шшиџ.*

Избор од имињата на селата во Република Македонија: *Амзабегово, Асамаши, Банско, Бач, Башино Село, Белчишша, Будинарци, Бучим, Василево, Вевчани, Вељуса, Градско, Долнени, Дражево, Жван, Зелениково, Зрновци, Иванковци, Јанковец, Јосифово, Канашларци, Карбинци, Кучевишше, Лескоец, Лозово, Љубојно, Марена, Мешеишше, Муршино, Негорци, Новаци, Орашец,*

*Петралинци, Петровец, Сливово, Смилево, Стење, Теарце, Требеништа, Удово, Чаика, Чешиново, Шемшово* и други.

Реки: *Брегалница, Вардар, Пчиња, Црна Река, Црни Дрим* и други. Езера: *Охридско, Преспанско, Дојранско.* Планини: *Баба, Беласица, Бигла, Галичица, Дешат, Кожуф, Кораб, Шар Планина* и други.

**Имињата на празниците (датумите)** или со општо име **временските (темпорални) имиња** се разнородна група и вклучуваат:

- имиња на празници: *Божик, Велигден, Нова година, Илинден (Втори август), Осми септември, Први мај, Единаесетти октомври* и други.
- датумите: *26 јули 1963, 18 јануари 1971* итн. Датумот е име на временски отсек.

## Општи именки

Општите именки се делат на **конкретни** (*молив, пепелник, чорап*) и **апстрактни** (*добрина, злоба, почит*).

**Конкретните**, пак, се делат на **избројливи** (*книга, две книги, повеќе книги; ладилник, неколку ладилници*) и **неизбројливи**, а **неизбројливите** се делат понатаму на **збирни** ( *селанство, учителство*) и **материјални** (*вино, железо, шеќер*).

Општите именки се одликуваат, во најголем број случаи (во македонскиот јазик) со: **род, број** и **определеност.**

Во македонскиот јазик може само да се одбележат остатоци од падежни форми кај именките, вклучувајќи ги и личните имиња:

- *човек, (на) човека,* (за повикување)*човеку!*
- *татко, (до) татка, татко!*
- *Велко, (со) Велка, Велко!*
- *Блаже,( го видов) Блажета, Блаже!*
- *Господ, (до) Господа, Господи / Господе!*

Како што се гледа, остатоци од падежни форми се задржале кај именките и личните имиња од машки род. Овие форми се во фаза на губење.

Кај општите именки и кај личните имиња од женски род формата за повикување полека се напушта затоа што се употребува само кога имаме негативен однос кон лицето. Еве неколку примери:

- *тетка, тетке/ тетко!*
- *Билјана! Билјано!*
- *Наташа! Наташо!*

## Родот кај именките

Во најголем број случаи, општите именки од машки род завршуваат на согласка, оние од женски род завршуваат на *-а*, а општите именки од среден род завршуваат на *-о* и на *-е*. Овде станува збор за македонските општи именки.

Како и во други јазици, се прави разлика меѓу **граматичкиот** и **природниот род.**

## Именки што се однесуваат на лица

**Природниот род** се однесува на живите суштества и тука ги вклучуваме луѓето и животните. Кај нив се јавува разлика во поглед на полот и полот е оној што решава за тоа во кој род ќе биде вклучена една општа именка. Од ова може да се заклучи дека природниот род е посилен од граматичкиот. Разликата можеме да ја илустрираме со тројката: *човек, маж, жена. Мажите и жените* спаѓаат во општото множество *луѓе* (множина од *човек*).

**Општите именки од машки род што се однесуваат на лица од машки пол** завршуваат на:

- согласка: роднински имиња (*братучед, внук, девер, зет, свекор, тетин, син*); именки што се однесуваат на граѓани на некоја држава или на некоја област, како и жители на градови или на села (*Австриец, Англичанец, Германец, Грк, Евреин, Европеец, Етиопјанец, Канаѓанец, Кубанец, Македонец, Мариовец, Полјак, Русин, Словак, Тиквешанец, Турчин, Француз / Французин, Хрват, Чех, Чилеанец; битолчанец, вевчанец, галичанец, гевгеличанец, кичевец / кичевчанец, кумановец / кумановчанец, новоселец, тетовец / тетовчанец*); вршители на дејства (*аптекар, банкар, библиотекар, благајник, градежник, возач, готвач, дописник, ловец, наставник, писател, поштар, продавач, преведувач, пчелар, свирач, сликар, снимател, уметник* ); актуелни вршители на дејства во дадена ситуација (*гласач,*

*гледач, купувач, минувач, слушател*); носители на особини (*аминувач, голтар, грабливец, конзервативец, љубител, мачeник, никаквец, обожавател, подбуцнувач, скитач*). Овде спаѓаат и сложените именки што означуваат лица: *првоборец, правоверец, родољубец, самољубец, самофалец, славољубец, стихотворец, туѓоземец / туѓоземјанин, човекољубец, штитоносец* и други.

Туѓите именки што означуваат лица се наведени во одделот за акцентот: *проектант, асистент, дригент, репортер, илустратор, конзерватор, композитор; фудбалер, тенисер, кошаркар, хокеар* и други.

- *-а* (со проширувања): *владика, муштерија, слуга, судија.* Одделно го споменуваме роднинското име *шура.*

- *-џија/-чија:* носители на занимања (некои се веќе застарени): *автобусчија, алваџија, бардакчија, баскетчија, бифеџија, бојаџија, бурекчија, дуќанџија, ѓеврекчија, кираџија, леблебиџија, пајтонџија, саатчија, ќебапчија* и други; носители на особини: *аферџија, бадијалџија, вересиџија, врскаџија, големџија, далаверџија, дубарџија, картаџија, рушветчија, сеирџија, скапчија, стамџија, финтаџија, чорбаџија, цеваџија* и други; партиски и други карактеристики: *душџија, референдумџија* и сл.

- *-о:* роднински имиња: *дедо, вујко, стрико, татко, чичко* и други, како и именки што означуваат лица од машки пол, а кон кои се изразува негативен однос: *брборко, влечко, глупчо, душкало, забло, зјапало, лажло, мрзло, слепчо* и други. Од туѓите именки што означуваат лица од машки пол ги споменуваме: *жиголо* и *макро.*

- *-е: вујче, маже, тате* и други, а од туѓите: *аташе, протеже.* Именките *аташе* и *протеже*, можат да се однесуваат и на лице од машки и на лице од женски пол, па може да се каже: *нашиот / нашата аташе.*

- *-и: денди, кули.*

- *-у: гуру.* Именката *гуру* може да се однесува и на лице од машки и на лице од женски пол, па може да се каже: *неговиот / неговата гуру.*

**Општите именки од женски род што се однесуваат на лица од женски пол** завршуваат на:

- *-а* (со проширувања): *баба, братучетка, близначка, внука, золва, јатрва, кума, мајка, сваќа, свекрва, сестра, снаа, сопруга, стрина, тетка, ќерка, шурнеа; Австријка, Англичанка, Германка, Гркинка, Еврејка, Европејка, Етиопјанка, Канаѓанка, Кубанка, Македонка, Мариовка, Полјачка, Русинка, Словакијка / Словачка, Тиквешанка, Турчинка, Французинка, Хрватка, Чехинка, Чилеанка; битолчанка, вевчанка, галичанка, гевгеличанка, кичевчанка,*

*кумановчанка, новоселка, тетовчанка; библиотекарка, благајничка, госпоѓа, грабливка, заробеничка, калуѓерка, лекарка, муштерика, наставничка, пејачка, продавачка, слугинка, старица, судијка, учителка, шефица* и други. Именката *роднина* може да се однесува и на лица од машки и на лица од женски пол: *еден мој роднина* и *една моја роднина.* Именките *странка, индивидуа, персона* можат да се однесуваат и на лица од машки и на лица од женски пол, но го задржуваат граматичкиот род, па во секој случај ќе се каже: *една моја странка, прекрасна индивидуа, несакана персона.*

- *-и: леди.*

Кај **општите именки од среден род што означуваат лица** може да дојде до судир меѓу граматичкиот и природниот род, на пример: *бебе, девојче, деде, деденце, дете, момче, татенце* и други. За именките: *деде, деденце, татенце* не би требало да има колебања во поглед на полот; кај именката *бебе* можеби ќе се јави несигурност во поглед на полот, како и кај именката *дете*, а именките *девојче* и *момче* се сосем јасни, така што можеме да кажеме: *Сретнав едно момче. Тоа/ Тој ме поздрави.*

**Општите именки што се однесуваат на животни и на птици** разликуваат род во случаите кога станува збор за потреба од разликување: *вол - крава - теле; овен - овца - јагне; мачор - мачка - маче; мечок - мечка - рече; петел - кокошка - пиле; орел - орлица - орле* и други. Сепак, има случаи кога се обопштува една форма за означување на целото множество, на пример: *овца, мачка, мечка* и сл. За животни и за птици што не се обични за нашава средина се јавува по една форма: *гну, горила, ему, зебу, марабу, пони, шимпанзо, какаду, колибри, мунго, фламинго* и др.

## Родот кај општите именки што не означуваат живи суштества

Кај општите именки што не означуваат лица преовладува граматичкиот род, односно, како што одбележува Блаже Конески, кај нив родот се јавува како обичен граматички белег.

**Општите именки од машки род** завршуваат, по правило, на согласка и често немаат суфикс во основната форма: *акорд, азил, брег, вагон, гонг, дијалог, долг, заем, златник, зулум, кабел, калашников, каталог, ковчег, компромис, кромид, лифт, микрофон, морал, минофрлач, наркотик, отпад, притисок, приход, риболов, тон,*

*шаржер, штрајк* итн. Во рамките на именките од машки род ги вклучуваме и имињата на месеците што завршуваат на *-и: јануари, февруари, јуни, јули, септември, октомври, ноември, декември.*

**Општите именки од женски род** завршуваат, пред сè, на *-а* (со проширувања): *автобиографија, басна, гатанка, вдлабнатина, вистина, војска, жолтица, касарна, комовица, манца, новела, плата, прпута, размена, самица, трампа, царинарница* итн. Мал број општи именки од женски род завршуваат на согласка: *болест, вест, есен, надеж, помош, почит, пролет, проповед, радост, реч, смрт, сол, шир* и др. Во врска со ваквите општи именки може да се каже дека нивниот број бил поголем во минатото: *живот, мозок, степен, раскош* биле третирани како именки од женски род, а сега се од машки род (според стандарднојазичната норма). Сепак, како особено продуктивен во стандардниот јазик се покажува суфиксот *-ост*, со кој се изведуваат, од придавки и, поретко, од именки, општи именки од женски род: *агресивност, активност, анемичност, борбеност, верност, вечност, гордост, грабливост, грубост, живост, логичност, магливост, песокливост, потчинетост, сонливост* (во *Речникот на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања* се забележени, според Кирил Конески, околу илјада именки од овој тип).

Извесен број именки во македонскиот стандарден јазик можат да се употребат и како именки од машки и како именки од женски род: *вар, глеѓ, жал, жар, кал, мов, памет, пепел, песок, прав, стрв.* Од друга страна, множинските форми (*жалови, жарови, песоци, правови*) укажуваат на тоа дека и овие именки ќе преминат во групата на општите именки од машки род.

**Општите именки од среден род** завршуваат на *-о* и на *-е* (каде што се забележуваат и туѓи именки), а именките со завршоците *-у* и *-и*, кои не се обични за македонскиот јазик (завршокот *-и* асоцира на множинска форма), се исто така вклучени во овој род.

Именки на *-о: бачило, гнездо, дно, дрво, езеро, зрно, кандило, копно, корзо, месо, млеко, наследство, небо, огледало, петно, пиво, сведоштво, сечило, сочувство, сценарио, ткиво* итн.

Именки на *-е: време, ѓезве, ѓуле, забавиште, заседание, издание, мрестилиште, одделение, поле, резе, семе, сонце, ќебе, ќофте, уверение* итн. Сите глаголски именки на *-ње*: *боледување, вежбање, врбување, јачење, кодошење, мавање, продавање* и други, како и оние што се опредеметени: *јадење* и сл. спаѓаат во групата на именките од среден род. Сите деминутиви на *-е* (со проширувања): *вирче, кафуле, лепче, огледалце* и сл. спаѓаат во оваа група. Сите аугментативи на *-иште: книгиште, собиште* и сл. исто така спаѓаат во оваа група.

Интересен е примерот со именките што завршуваат на *-ние / -тие*. Со текот на времето доаѓа до нивно напуштање и замена со други. Како неутрални останале уште: *востание, здружение, издание, население, одделение* и сл. Меѓутоа, како што одбележува Живко Цветковски, ревитализирањето на именките на *-ние / -тие* се должи на поактивното присуство на Македонската православна црква во општествениот живот и на преводот на Библијата на македонски јазик, па се активираат именки од типот: *богослужение, вдахновение, завештание, покајание, поклонение, спасение* и други.

Именки на *-у: интервју, лајт-шоу, рагу, рандеву, табу, цуу-цицу, шоу* и други.

Именки на *-и: виски, дерби, жири, кроки, мени, пени, рели, реми, такси* и други. Две именки го привлекуваат вниманието: *комби* и *деманти*. Со оглед на средината во која се употребува именката *комби*, таа беше многу брзо префрлена во групата на именките на *-е: комбе*. Именката *деманти* се употребува во друга средина, но сепак автоматската реакција за тоа дека станува збор за множинска форма си го направи своето: именката *деманти* беше претворена во *демант*, како именка од машки род, со множинска форма *деманти*.

## Множински форми кај именките

Во македонскиот стандарден јазик има три вида множина: **обична, збирна** и **избројана.**

Множина поседуваат изброjливите именки, на пример: **еднина:** *даб,* **обична множина:** *дабови,* **збирна множина:** *дабје,* **избројана множина:** *(два) даба.* Кај збирната множина, според Блаже Конески, станува збор за колективно множество, кое содржи сума од предмети што можат да бидат избројани, но на преден план е колективниот карактер. Избројаната множина се јавува со броеви и со некои прилози, но таа е во фаза на губење.

## Множина кај сопствените, колективните, апстрактните и материјалните именки

Во најголем број случаи, немаат множински форми **личните имиња**, а кога се јавуваат во вакви форми, означуваат:

а. повеќе лица што го носат истото име и само тоа ги сврзува, а тие можат да се разликуваат многу едни од други (*Гоцевци, Марии*);

б. фамилија именувана според еден, поистакнат или најстар член (*Стефановци, Тодоровци*).

Во врска со **географските имиња** нема пречки да се јават во множински форми, но тие означуваат еден географски објект. Сепак, ако има неколку географски објекти со исто име, може да се употреби множинска форма: *Каменици.* Од друга страна, одделни географски имиња имаат (формално) множинска форма и покрај тоа што означуваат одделни географски објекти, на пример: *Долнени, Кавадарци, Кочани.*

Немаат множина ни **колективните именки** зашто тие, со својата еднинска форма, означуваат множество, на пример: *благородништво, граѓанство, дивина, кадар, младина, монаштво, работништво, свештенство, селанство, студентство, учителство* и други. Именките како: *народ, свет* и сл. можеме да ги употребиме и како име на множество (*нашиот народ, богат свет*), но и за означување одделни народи и одделни светови (*македонскиот народ и другите народи на Балканскиот Полуостров; нашиот свет и другите светови*).

Немаат множина и **апстрактните именки** од различен карактер и од различен произлез: *агресивност, активност, бистрина, бледило, верност, воспитаност, демагогија, дивјаштво, жилавост, итроштина, конфузија, лакомство, лудост, потчинетост, примитивизам, топлина* и други, како и глаголските именки на *-ње: влегување, излегување* итн. Сепак, за поголемиот број од овие именки нема пречки да се јават во множинска форма: *агресивности, активности, демагогии, дивјаштва, итроштини, конфузии* и сл. Што се однесува на глаголските именки на *-ње*, тие можат да бидат опредметени (*јадење - јадења*), а можат да се однесуваат на временски отсеци: *влегувања, излегувања* и сл.

**Материјалните именки**, кога се употребени во нивното основно значење, не прават множински форми: *брашно, вино, кафе, песок, шеќер* и други. Множински форми кај некои од овие именки можат да се јават со вторични значења: видови (*вина, пива*), како и порции (*кафиња*).

Од **формални причини** одделни именки немаат множинска форма: *гласец, грошец, градец, лебец, листец, прашец* и, одделно, *човечец.*

Одделно внимание заслужуваат **именките што се јавуваат само во множинска форма**: *анали, бронхи, генералии, девизи, дисаги, дрангулии, јасли, конфети, макарони, маргиналии, морници, наводници, очила, панталони, плеќи, слатки, стафилококи, стрептококи, термити, трпки, фармерки, ферии, финансии, хулахопки, шпагети* и други. Со оглед на противречноста меѓу укажувањето на еден предмет со множинска форма, дошло до преминување на одделни именки во еднинска форма. Таков е случајот

со *пижама*, а во врска со именките *ножици* и *клешти,* дозволени се и формите: *ножица, клешта.* Во разговорниот јазик се среќаваат и: *фармерка, хулахопка* и сл. Наспрема постарата состојба, во македонскиот јазик именките *врата* и *уста* се еднински и му припаѓаат на женскиот род.

Множина кај изброjливите именки
што означуваат лица

1. Општите именки од **машки род што означуваат лица од машки пол**, а што завршуваат на согласка, можеме да ги поделиме на две групи:

а. **роднинските имиња** прават, во најголем број случаи, множински форми како и личните имиња: *вујковци, таткаковци, шуревци* (покрај: *шуреви*) итн. Исклучоци: *браќа, братучеди, внуци, девери, зетови, кумови, мажи, синови* и други. Именките со кои се искажува негативен однос кон лицето исто така добиваат наставки како и личните имиња: *глупчовци, забловци / заблевци, стрвловци* итн.

б. именки што се однесуваат на **граѓани на некоја држава или област**, како и **жители на градови или на села:** *Австријци, Англичани, Германци, Грци, Евреи, Европејци, Етиопјани, Канаѓани, Кубанци, Македонци, Мариовци, Полјаци, Руси, Словаци, Тиквешанци, Турци, Французи, Хрвати, Чеси, Чилеанци; битолчани, вевчанци, галичани, гевгеличани, кичевчани, кумановчани, новоселци, тетовчани* итн.

в. **вршителите на дејства, актуелните вршители на дејства**, како и **носителите на особини**, со оглед на бројот на слоговите, добиваат наставка *-и: аптекари, гласачи, аминувачи, проектанти* и сл. Сложените именки што означуваат лица исто така ја добиваат наставката *-и*, но со фонетски промени: *првоборци, правоверци, родољупци, самољупци, самофалци, стихотворци, туѓоземци / туѓоземјани, човекољупци, штитоносци.*

г. Изолиран пример: *господин - господа.*

2. Општите именки од машки род што означуваат лица од машки пол и **завршуваат на *-а*** добиваат наставка *-и: владици, муштерии, слуги, судии.*

3. **Општите именки на *-ција / -чија*** добиваат наставка *-и: автобусчии, аферции, дуќанџии* итн.

4. **Туѓите именки на *-о*,** во согласност со родот, добиваат наставка *-и: жиголи, макрои.*

5. **Туѓите именки на *-е*** добиваат, исто така, наставка *-и: аташеи, протежеи.*

6. **Туѓите именки на *-и*** добиваат *-и: дендии, кулии.*

7. **Туѓата именка** *гуру* во множина може да гласи *гуруи.*

8. **Општите именки од женски род што се однесуваат на лица од женски пол**, без оглед на групата на која ѝ припаѓаат, добиваат наставка *-и: баби, мајки, Англичанки, Гркинки, Еврејки, Чехинки, битолчанки, галичанки, гевгеличанки, библиотекарки, грабливки, пејачки, шефици* и сл.

9. **Општите именки од среден род што означуваат лица** добиваат наставки карактеристични за именките од среден род: *бебиња, девојчиња, момчиња* и сл.

10. **Општите именки што се однесуваат на животни и на птици** добиваат наставки според припадноста на определена именка во определен род: *волови - крави - телиња* и сл. Туѓите имиња на животни и на птици добиваат множински форми како што следува: *горили, понија, шимпанза, какадуа, колибрија, фламинга.*

## Обична множина кај општите избројливи именки што не означуваат лица

### 1. Именки од машки род:

а. **едносложните именки од машки род ги добиваат наставките: *-ови* и *-еви.*** Овие две наставки си конкурираат, но превладува наставката *-ови.* Со наставката *-ови* се јавуваат следниве именки: *брегови, брошови, голови, гонгови, долгови, кејови, класови, лифтови, правови, српови, стравови, фахови, фенови, фонтови, часови, чекови, шалови, шокови, штитови, штрајкови* и др. Со наставката *-еви* се јавуваат следниве именки: *кроеви, роеви, соеви, чаеви.* Множински форми и на *-ови* и на *-еви* имаат следниве општи именки од машки род: *бричови / бричеви, грошеви / грошови, клучеви / клучови, кошеви / кошови, курсеви / курсови, маршеви / маршови, мечеви / мечови, плацови / плацеви, сачови / сачеви, тушови / тушеви, ќошови / ќошеви* и други.

Наспрема наставките *-ови* и *-еви*, кај одделни именки се јавуваат и други множински наставки, на пример: *гроб - гробови - гробје, грст - грсти - грстови, жар - жарови - жарје, знак - знаци - знакови, ѕид - ѕидови - ѕидишта, крај - краеви - краишта, пласт - пластови - пласје, рид - ридови - ридишта - ридје, сноп - снопови, снопје - снопја, ум - умови - умишта* и други. Во оваа група именки има и такви што се однесуваат на луѓе (*роб - робови - робје*) и на животни ( *брав - брави - бравови, рак - ракови - раци, смок - смокови - смоци;* изолирана форма: *пес - пци*).

Како **исклучоци** можеме да ги сметаме именките: *верс - верси, ген - гени, тромб - тромби, црв - црви / црвје,* како и множинските форми од именките *пат* и *сон: патишта, соништа.*

Се разбира, и овде има именки што се однесуваат на **луѓе**. Покрај роднинските имиња *кумови, зетови, синови*, се јавуваат: *кралеви / кралови, цареви / царови, шутови.* Се среќаваат, исто така, и општи именки што се однесуваат на птици: *бувови, утови,* како и именки што се однесуваат на животни: *јак - јакови* (говедо).

Множинската наставка *-ови* се употребува и за **семантичко разграничување**: наспрема именката *тон* стојат множинските форми *тонови (во музиката)* и *тони (мера за тежина);* наспрема именката *ар* стојат множинските форми *арови* (за добиток) и *ари* (мера за простор).

б. Општите именки од машки род со два или со повеќе слогови прават множински форми со наставката *-и: акорди, зулуми, калашникови, компромиси, микрофони, минофрлачи, приходи, шаржери* и други. При тоа, се случуваат извесни фонетски промени: *метар - метри, оркестар - оркестри, театар - театри; агол - агли; лакот - лакти; пламен - пламни, ражен - ражни; кабел - кабли, факел - факли, чешел - чешли; златник - златници, наркотик - наркотици; подарок - подароци, притисок - притисоци; дијалог - дијалози, каталог - каталози; белег - белези, ковчег - ковчези; успех - успеси* и др.

Изолирана форма: *човек -- луѓе.*

Како исклучоци можеме да ги сметаме двосложните именки од машки род *ветер / ветар* и *оган / огин*, зашто прават множинска форма со наставката *-ови: ветрови, огнови.*

**2. Именки од женски род**

а. Општите именки од женски род што завршуваат на *-а*, образуваат множина на *-и: автобиографии, басни, гатанки, војски, касарни, коски, манџи, новели, плати, царинарници, цркви* итн.

б. Општите именки од женски род што завршуваат на согласка, образуваат, исто така, множина на *-и: вести, радости* и сл.

в. Од именките *рака* и *нога* множинската форма гласи *раце* и *нозе.*

**3. Именки од среден род**

а. Општите именки од среден род што **завршуваат на *-о*** го заменуваат овој завршок со наставка *-а: бачила, гнезда, дна, езера, зрна, кандила, огледала, петна, писма, сведоштва, сечила, сценарија* итн.

Исклучоци: *животно - животни, небо - небеса, око- очи, рамо - рамена / рамења, уво - уши.*

Туѓите општи именки на *-о*, кое е акцентирано, прават множинска форма со задржување на целиот збор и со додавање на *-а: депоа, нивоа, лавабоа, метроа, нивоа, паноа, платоа, таблоа, трикоа* и сл. Именката *решо* се јавува и со приспособен акцент, што се одразува и на множинската форма: од една страна имаме *решоа*, а од друга -- *реша.*

Од друга страна, туѓите именки на *-о* на кое не паѓа акцентот, ја заменуваат оваа самогласка со наставката *-а: гето - гета, евро - евра, радио - радија, студио - студија, сценарио - сценарија, торзо - торза, родео - родеа* итн.

б. Општите именки од среден род што **завршуваат на *-е*** се делат на две групи: именките на *-ње, -ие, -це, -иште* добиваат наставка *-а*, а сите други *-иња.* Примери за првата група именки: *јадења, прашања, востанија, заседанија, одделенија, уверенија, јајца, сонца, забавишта, мрестилишта* и сл. Примери за втората група именки: *времиња, ѓезвиња, ѓулиња, полиња, резиња, семиња, ќебиња, ќофтиња* итн. Изолирана форма: од *дете -- деца.*

Туѓите именки на акцентирано *-е* прават множинска форма задржувајќи ја целата именка: *ателјéа, досиéја, експозéа, кабарéа, крошéа, купéа, пледоајéа, сепарéа, сижéа* и др. Одделни именки, како *бифе, клише, резиме, цеде* и сл. се приспособуваат кон македонскиот акцентен систем, а со тоа и на начинот на образување множински форми карактеристичен за македонскиот јазик. Така, наспрема *бифéа* може да се сретне и *бифиња*, а наспрема *клишéа -- клишиња*, а наспрема *резимéа -- резиминьа.* Именката *цеде* се јавува во множинска форма како *цедиња.* Со акцент на вториот слог од крајот се јавуваат именките *финале* и *биенале* (со изведенките) и од нив се прават множински форми во духот на македонскиот јазик: *финалиња, биеналиња.*

в. Туѓите општи именки од среден род што **завршуваат на *-у* (со или без акцент на последниот слог)** прават множински форми задржувајќи ја целата именка: *интервјуа (интервју), кануа(кану), табуа (табу).*

г. Туѓите општи именки од среден род што **завршуваат на *-и* (со или без акцент на последниот слог)** прават множински форми со наставката *-а*, задржувајќи ја целата именка. Со оглед на правописното правило дека меѓу *и* и *а* се пишува *ј*, овде редовно го среќаваме овој сонант: *брендија, вискија, дербија, жирúја, лобија, менúја, крокија, потпурúја, таксија* и други. Именката *комби,* како што се кажа во разделот за родот премина во именките на *-е (комбе),* а именката *деманти* премина во групата на именките од машки род: *демант*, со тоа што доби множинска форма *деманти.* Во разговорниот јазик наспрема именката *такси* се слуша *такса,* а за *виски -- виска.*

## Збирна множина

Збирната множина се прави со наставките *-је, -ја, -ишта.* Со оваа множина македонскиот јазик се изделува наспрема другите словенски јазици, кај кои формите на *-је* се однесуваат на колективни именки во еднина. Збирната множина во македонскиот јазик има и множински карактер и означува дека не е важно броењето на предметите или на живите суштества, туку на нив се гледа како на некаков вид колектив.

Наставките за збирна множина се распоредени на следниов начин:

а. кај именките од машки род се јавуваат сите три наставки (*-је, -ја, -ишта*): *борје* (од *бор), брежје* (од *брег), бресје* (од *брест), вирје* (од *вир), врвје*(од *врв), гласје* (од *глас), гробје* (од *гроб), дабје* (од *даб), дворје* (од *двор), друмје* (од *друм), камење / камења* (од *камен), класје* (од *клас* - жито*), колје* (од *кол), корење / корења* (од *корен), лисје / лисја* (од *лист), патишта* (од *пат), пламење / пламења* (од *пламен), ридишта / ридје* (од *рид), снопје / снопја* (од *сноп), трње* (од *трн)* и други;

б. кај именките од женски род се јавува само *-је: болештиње, воѓе* (од *вода), вратје* (од *врата), годиње* (од *година), горје* (од *гора), градиње* (од *градина), длабиње* (од *длабина), добриње* (од *добрина), крвје* (од *крв), нивје* (од *нива), паниње* (од *планина), тревје* (од *трева)* и други;

в. кај именките од среден род се јавуваат наставките *-је* и *-ја: дрвја* (од *дрво), житје / житја* (од *жито), крилја* (од *крило), перја* (од *перо)*и други.

Наставката *-ишта,* која не го губи множинското значење, се употребува и за обична множина, на пример: *патишта,* а во случаите кога станува одделен збор, станува именка што се јавува само во множинска форма: *гробишта.*

Наставката *-ја,* која исто така не го губи множинското значење, се употребува и за значенско разграничување, како во примерите: *дрва* (за горење) и *дрвја* (во природата), *крила* (на врата, на авион, во партија) и *крилја* (на птица) итн.

Проблем претставува збирномножинската наставка *-је*, која не побудува претстава за множинска форма (единствени множински форми на *-е*, се : *раце, нозе* и *луѓе*). Од повеќе причини, оваа збирномножинска форма добива еднинско согласување, па наспрема неправилното *Жолтото лисје паѓа,* треба да стои: *Жолтите лисје паѓаат.* За оваа појава има неколку причини:

а. отсуство на збирномножински форми на *-је* во одделни македонски говори;

б. примери со еднинско согласување регистрирани во јазикот на македонската народна поезија;

в. туѓо влијание: во српскиот и во хрватскиот јазик ваквите форми се сметаат за одделни зборови, за колективни именки: *класје моје.*

г. кога се осамостојуваат, овие форми стануваат одделни именки од среден род (еднина). Овде можеме да го дадеме примерот со именката *цвеќе* (добиена од *цвет+је*), која станала одделна именка и има множинска форма *цвеќиња.*

Сепак, набројувањето на овие причини не треба да значи дека македонскиот стандарден јазик треба да се откаже од збирно-множинските форми на *-је.* Со образованието треба да се навикнат Македонците, а пред сè поетите, кои ја сметаат оваа множинска форма за поизразна, на тоа дека оваа форма треба да добие множинско согласување: *Белите перје на птицата беа извалкани.*

## Избројана множина (множина со броеви)

Оваа множинска форма, која завршува на *-а,* не е слободна, односно секогаш оди со некој број, или пак со количествени прилози како: *колку, неколку* и сл. : *пет дена, неколку дена* итн. Оваа форма се јавува кај именките од машки род и во врска со забележителното колебање во поглед на нејзината употреба, Благоја Корубин ги дава следниве препораки:

а. со бројот *два* се употребува формата на *-а*, без оглед на тоа дали има или нема придавка меѓу бројот и именката: *два интересни филма.* Исклучок: *два денари;*

б. со броеви поголеми од *два* и со еднесложни именки, се препорачува употребата на формите на *-а: сто дена самотија;*

в. со броеви поголеми од *два* кај именките со повеќе од два слога, превладува обичната множина: *сто денари.*

## Определеноста на именките

Македонскиот јазик располага со троен определен член. Членските наставки гласат:

| | | | |
|---|---|---|---|
| ***-от*** | ***-та*** | ***-то*** | ***-те*** |
| ***-ов*** | ***-ва*** | ***-во*** | ***-ве*** |
| ***-он*** | ***-на*** | ***-но*** | ***-не*** |

Од сите овие наставки, *-от, -ов, -он* се додаваат само на еднински, додека *-те, -ве, -не* се додаваат само на множински форми.

Личните и географските имиња, како и имињата на празниците не се јавуваат со член, затоа што се сами по себе определени. Сепак, има случаи кога се јавуваат со член за да се изрази некаков однос кон нив: *Надето, Мирчето, Охридон, Илинденов* и сл. Од друга страна, некои географски имиња се членуваат: *Алпите, Андите, Балканот, Карпатите, Родопите* и сл., а наспрема нив стојат оние што не можат да добијат член: *Куманово, Мариово, Скопска Црна Гора* итн.

Членските наставки ***-от, -ов, -он*** се додаваат на именките од машки род што завршуваат на консонант (согласка) во еднина: *столот, столов, столон.*

Членските наставки ***-та, -ва, -на*** се додаваат:

- на сите именки од женски род во еднина: *книгата, книгава, книгана; солта; радоста;*

- на именките од машки род што завршуваат на *-а: судијата, судијава, судијана;*

- на именките од среден род во множината, зашто тие завршуваат на *-а*, и *--иња: селата, селава, селана; пилињата, пилињава, пилињана;*

- на збирномножинските форми на *-ја* и *-ишта: корењата, корењава, корењана; патиштата, патиштава, патиштана.*

Членските наставки ***-то, -во, -но*** се додаваат:

- на сите именки од среден род во еднина: *селото, селово, селоно; полето, полево, полено; пасиштето, пасиштево, пасиштено; јајцето, јајцево, јајцено;*

- на именките од машки род на *-е, -о, -у, -и* (со природен машки род): *аташето; таткото, таткову, татконо; гуруто; кулито;*

- на збирномножинските форми на *-је: лисјето, лисјево, лисјено;*

- на множинската форма *луѓе: луѓето, луѓево, луѓено.*

Членските наставки ***-те, -ве, -не*** се додаваат:

- на сите множински форми што завршуваат на *-и* (ова важи и за именките од машки и за именките од женски род): *денарите, денариве, денарине; класовите, класовиве, класовине; книгите, книгиве, книгине;*

- на множинските форми *раце* и *нозе: рацете, рацеве, рацене; нозете, нозеве, нозене.*

Членските наставки *-ов* и *-он* го задржале показното значење, пред сè во просторот: *Земи ја книгава; Ќе падне книгана.* Во овој случај

станува збор за говорното лице, кое зборува од свое име, т.е. од своја гледна точка: во првиот пример книгата е блиску до него, а во вториот е оддалечена, пак, од него. Во примерот *Прочитај нешто од книгата,* пак, имаме показно значење: станува збор за книга што е блиску до соговорникот.

Од друга страна, членската наставка *-от* покажува дека станува збор за претходно споменати предмет, лице или поим (*Денес прочитав една книга. Книгата беше интересна*), како и за општопознати (*Сонцето, Месечината*) или за единствени лица, предмети и поими (*директорот, ректорот, фонтаната, правдата, злото*).

## ОБРАЗУВАЊЕ НА ИМЕНКИТЕ

Од гледна точка на современата состојба во јазикот, одделни именки се јавуваат како неизведени: *езеро, есен, зрно, камен, книга, маса, пролет, трева* итн.

Именките можеме да ги образуваме на неколку начини: без суфикс (*вик*), со суфикс (*свадба, столар*), со префикс (*прадедо, бескрај*), со префикс и со суфикс (*бессоница, поддршка*), како и да оформиме сложени именки (*заболекар, самокритика*) и, на крајот, скратеници (*МАНУ, САД*).

Како основи за создавање именки се јавуваат: глаголи, придавки, именки и броеви.

### Именки образувани од глаголи

На прво место ги наведуваме именките што се изведени од глаголи, но без суфикс: *доказ, занес, лов, помин, предизвик, пристап, шум* (од машки род); *вест, пропаст* (од женски род), а можат да добијат наставка *-а: беседа, возбуда, одбрана, победа* и други.

Почести суфикси од кои се образуваат именки се:

*-ба: жалба, кражба, молба, продажба;*

*-ач: берач, возач, продавач, преведувач; гласач, гледач; аминувач, подбуцнувач; армирач, пастеризирач;*

*-ка: белешка, дремка, проверка;*

*-еж: бакнеж, стремеж;*

*-иште* (со проширувања): *пасиште, вежбалиште, игралиште, градилиште;*

*-ник: проповедник, скитник, ученик; бележник;*

*-ација: кодификација, легализација, резервација, рекреација;*
*-ент: асистент;*
*-ер: гравер;*
*-атор: илустратор;*
*-итор: експедитор.*

Именки образувани од придавки

На придавски основи се додаваат следниве суфикси:

*-ина: големина, длабочина, ширина, убавина;*
*-ост: верност, гордост, зрелост;*
*-ство: богатство, совршенство;*
*-ец: белец, големец, самец; илегалец, исусовец, конзервативец;*
*-ка: белка, црнка;*
*-ило: зеленило, лудило, сивило.*

Именки образувани од именки

На именски основи се додаваат следниве суфикси:

*-ство: пријателство, ропство, херојство;*
*-ник: благајник, научник, стопанственик;*
*-иште: огниште, оризиште;*
*-ар: аптекар, банкар, слаткар;*
*-џија/-чија: бурекчија, водоводџија, станџија;*
*-ец: металец, северец;*
*-ка: лекарка, министерка, ректорка, спикерка;*
*-изам: алтруизам, варваризам, егоизам, снобизам* (може да се однесува и на именки и на придавки);
*-ант: лаборант.*

Наставки за изразување чувствен однос

За нешто мало и мило се употребуваат следниве суфикси:

*-е: носе, прсте;*
*-ец: ветрец, народец;*
*-ка: рипка;*
*-че: еленче, ѕидче;*

*-ичка: водичка, ламбичка;*
*-це* (со пришируваља): *детенце, езерце, јагненце;*
*-уле: кафуле.*

Со некои од овие суфикси се изразува и подбивен однос: *маже, државичка, Македонче* и сл. Покрај ова има и изразување на неутрален однос: *(ушно) тапанче, перце* и сл.

За нешто големо и, понекогаш, одбивно, се употребуваат следниве суфикси:
*-иште: ѕвериште, човечиште;*
*-ло: душкало;*
*-чо: глупчо;*
*-ко: влечко.*

Префикси за образување именки

Префиксите можеме да ги поделиме на домашни и туѓи.

Од домашните можеме да ги наведеме:

*не-: неактивност, невистина, недругар, непријател;*
*без-: бескрај;*
*против-: противнапад, противуслуга;*
*над-: надвојвода;*
*под-: потпретседател;*
*пред-: предјадење;*
*пра- / пре-: прабаба / пребаба; прадедо;*
*при-: прибрат;*
*со-: соговорник.*

Од туѓите, кои влегуваат во меѓународниот зборовен состав ќе ги наведеме:
*анти-: антитеза;*
*дис-: дисхармонија;*
*контра-: контраофанзива;*
*архи-: архиѓакон;*
*вице-: вицегувернер;*
*супер-,ултра-,хипер-:суперревизија,ултраколонијализам, хиперпродукција;*
*прото-: прототип;*
*про-: просоцијалист;*
*ко-: коавтор.*

Сложени именки

Сложените именки можат да бидат составени од:

-именка+именка: *заболекар;*
-именка +глагол: *злосторник;*
-придавка+именка: *рамноденица;*
-придавка или заменка+именка: *самоизмама, самокритика;*
-број+именка: *еднобожец, петгодишнина;*
-прилог+глагол: *брзописец, многуженство;*
-глагол+именка: *распикуќа.*

## ПРИДАВКИ

Придавките именуваат одделни карактеристики на живите суштества, на предметите и на појавите: *добар човек, врл непријател, див ѕвер, дрвен стол, метална клупа, убаво чувство, втор собир, наш претседател* и сл.

Придавките се поделени на четири групи:

**а. квалификативни,**
**б. релациски (односни),**
**в. ординални (редни бројни придавки),**
**г. прономинални (заменски придавки).**

Квалификативните придавки именуваат особености на живите суштества, на предметите и на појавите тргнувајќи од самите нив, значи особености што им се својствени како трајна или како моментна особеност.

Особеностите опфатени со овој вид придавки се примаат или со сетилата, или пак ѝ припаѓаат на апстрактната сфера.

Примери: *бел, црн, црвен, син, светол, жежок, густ, тркалезен, мек, сладок, тивок, тежок, далечен, долг, кус, мал, голем, тесен, широк, бос, здрав, млад, стар, нов, слеп, глув, горд, добар, зол, мудар, скржав, умен, итар, храбар, полезен* итн.

Релациските придавки именуваат признак врз основа на односот кон друго живо суштество, друг предмет или друга појава.

Карактерот на односите се одликува со извесна разнообразност:

- материјал од кој е направено нешто: *дрвен, златен, метален, платински;*

- припадност: *братов, државен, сестрин, татков;*
- намена: *пазаришен, училиштен;*
- временски околности: *вечерен, есенски, зимски.*

Наспрема релациските придавки што именуваат припадност: *татков, Рацинов, Езопов* и сл., стојат квалификативни придавки од типот: *татковски, рациновски, езоповски.* Во првата низа имаме релациски придавки што означуваат припадност: *татков костум, Рацинов стих, Езопови басни.* Во втората низа станува збор за придавки во чие значење се содржи вторичниот предлог *како (како татко, како Рацин, како Езоп): татковски грижи, рациновски стил, езоповски јазик.*

Ординалните (редните бројни) придавки именуваат однос во поглед на подреденоста во низа, или, како што наведува Блаже Конески, го покажуваат односот на предметите по ред. Од нив, само *прв (први), прва, прво, први* и *втор (втори) втора, второ, втори* не се изведени од броеви.

Од *трет (трети), трета, трето, трети* натаму се изведуваат од броеви: *четврт (четврти) четврта, четврто, четврти.*

Од *пет* до *сто* се образуваат со наставката *-ти: петти, шести* (овде има упростување: *шест+ти), десетти, осумнаесетти, дваесетти, триесетти, четириесетти, педесетти, деведесетти, стоти.* Исклучоци: *седми. осми.* Од стотините ординалните придавки се прават со наставката *-ен: двестотен, тристотен, четиристотен,* како и: *илјаден, милионен.*

Покрај овие придавки, треба да се споменат и придавките што покажуваат умноженост и се образуваат со наставките: *-ен: двоен, троен,* како и со *-орен: четворен, петорен, шесторен, седморен, осморен, деветорен* и сл.

Прономиналните (заменските) придавки укажуваат на некакво значење: *каков, каков, онаков, некаков* и сл. Тие ќе бидат разгледани заедно со другите заменски зборови во македонскиот стандарден јазик.

### Формите на придавките

Придавките имаат форми за **род,** за **број,** за **определеност** и за **степен (компарација).** Некои придавки имаат и форми за **обраќање.**

Придавките на македонскиот јазик располагаат со форми за сите три рода во еднината, а во множината имаат само една форма. Со формите за род тие го покажуваат родот на именката што стои до нив, како и множинската форма на именката. Тоа значи дека се за нив формите за род и за множина чисто граматички категории. Примери:

*- убав маж, убава жена, убаво дете, убави мажи, жени, деца;*

*- тежок проблем, тешка задача, тешко дишење, тешки проблеми, задачи;*

*- херојски подвиг, херојска смрт, херојско дело, херојски подвизи, дела.*

Придавките во македонскиот стандарден јазик завршуваат на *-ен* (во најголем број), на *-ски* (со фонетски промени) и (помалку) на *-ок*.

Кај придавките што завршуваат на *-ен*, во најголем број случаи, *-е-* се губи во формите за женски род, за среден род и за множината:

*азбучен, азбучна, азбучно, азбучни;*
*бавен, бавна, бавно, бавни;*
*бисерен, бисерна, бисерно, бисерни;*
*благодарен, благодарна, благодарно, благодарни;*
*брачен, брачна, брачно, брачни;*
*бунтовен, бунтовна, бунтовно, бунтовни;*
*бурен, бурна, бурно, бурни;*
*важен, важна, важно, важни;*
*верижен, верижна, верижно, верижни;*
*воздушен, воздушна, воздушно, воздушни;*
*возрасен, возрасна, возрасно, возрасни;*
*вонреден, вонредна, вонредно, вонредни;*
*врховен, врховна, врховно, врховни;*
*галовен, галовна, галовно, галовни;*
*главен, главна, главно, главни;*
*гладен, гладна, гладно, гладни;*
*гласен, гласна, гласно, гласни;*
*гневен, гневна, гневно, гневни;*
*денешен, денешна, денешно, денешни;*
*дождовен, дождновна, дождовно, дождовни;*
*доцнежен, доцнежна, доцнежно, доцнежни;*
*државен, државна, државно, државни;*
*духовен, духовна, духовно, духовни;*
*жеден, жедна, жедно, жедни;*
*железен, железна, железно, железни;*
*златен златна, златно, златни;*

*изворен, изворна, изворно, изворни;*
*имошен, имошна, имошно, имошни;*
*иншимен, иншимна, иншимно, иншимни;*
*исшочен, исшочна, исшочно, исшочни;*
*јавен, јавна, јавно, јавни;*
*јазичен, јазична, јазично, јазични;*
*конечен, конечна, конечно, конечни;*
*кружен, кружна, кружно, кружни;*
*ликовен, ликовна, ликовно, ликовни;*
*љубезен, љубезна, љубезно, љубезни;*
*малодушен, малодушна, малодушно, малодушни;*
*милосрден, милосрдна, милосрдно, милосрдни;*
*моќен, моќна, моќно, моќни;*
*насшавен, насшавна, насшавно, насшавни;*
*небесен, небесна, небесно, небесни;*
*нежен, нежна, нежно, нежни;*
*ништожен, ништожна, ништожно, ништожни;*
*овошен, овошна, овошно, овошни;*
*оловен, оловна, оловно, оловни;*
*йридружен, йридружна, йридружно, йридружни;*
*йријашен, йријашна, йријашно, йријашни;*
*йрисшоен, йрисшојна, йрисшојно, йрисшојни;*
*расшишелен, расшишелна, расшишелно, расшишелни;*
*себичен, себична, себично, себични;*
*сиромашен, сиромашна, сиромашно, сиромашни;*
*соседен, соседна, соседно, соседни;*
*сочен, сочна, сочно, сочни;*
*шажен, шажна, шажно, шажни;*
*шеѓобен, шеѓобна, шеѓобно, шеѓобни;*
*шроѓашелен, шроѓашелна, шроѓашелно, шроѓашелни;*
*уличен, улична, улично, улични;*
*усшен, усна, усно, усни;*
*учебен, учебна, учебно, учебни;*
*фабулен, фабулна, фабулно, фабулни;*
*чисшокрвен, чисшокрвна, чисшокрвно, чисшокрвни;*
*човечен, човечна, човечно, човечни;*
*шшешен, шшешна, шшешно, шшешни* итн.

Кај придавките на *-ен* чија основа завршува на *-а*, според правописните правила, во формите за женски, за среден род и за множината, се вметнува *-ј-:*

*бескраен, бескрајна, бескрајно, бескрајни;*
*краен, крајна, крајно, крајни;*

*очаен, очајна, очајно, очајни;*
*случаен, случајна, случајно, случајни;*
*содржаен, содржајна, содржајно, содржајни;*
*таен, тајна, тајно, тајни;*
*траен, трајна, трајно, трајни.*

Во извесни случаи се добива значенска разлика меѓу формите со *-е-* и оние без *-е-: дрвен, дрвена* (предмет направен од дрво), наспрема *дрвен, дрвна (индустрија); условен, условна (реченица)* наспрема *условен, условена* (со пасивно значење); *сложен, сложена (реченица)* наспрема *сложен, сложна, сложно, сложни (калуѓери)* и сл.

Во извесни случаи, како што одбележува Кирил Конески во *Зборообразувањето во современиот македонски јазик,* самогласката *-е-* се чува во формите, главно, од фонетски причини, за да се одбегнат необични консонантски групи, како и групи тешки за изговор, а во извесни случаи и за идентификување на значењето. Овде спаѓаат придавки што означуваат бои и материјали: *зелен, кафен, црвен; волнен, иглен, кадифен, ленен, ракиен, срмен, стаклен, тантелен, тестен* и сл. Потоа треба да бидат споменати и придавките што завршуваат на *-ствен: божествен, величествен, господствен, достоинствен, единствен, женствен, здравствен, мажествен, општествен, умствен, чувствен* и др., како и одделни придавки со апстрактно значење: *возвишен, омразен, осамен, расположен, свештен, свечен, современ* и сл.

Туѓите придавки на *-ен* исто така го губат *-е-:*

*авторитетен, авторитетна, авторитетно, авторитетни;*
*адекватен, адекватна, адекватно, адекватни;*
*агресивен, агресивна, агресивно, агресивни;*
*анонимен, анонимна, анонимно, анонимни;*
*деликатен, деликатна, деликатно, деликатни;*
*директен, директна, директно, директни;*
*експлозивен, експлозивна, експлозивно, експлозивни;*
*експресивен, експресивна, експресивно, експресивни;*
*елоквентен, елоквентна, елоквентно, елоквентни;*
*инертен, инертна, инертно, инертни;*
*конгресен, конгресна, конгресно, конгресни;*
*линеарен, линеарна, линеарно, линеарни;*
*мистериозен, мистериозна, мистериозно, мистериозни;*
*наративен, наративна, наративно, наративни;*
*пасивен, пасивна, пасивно, пасивни;*

*прогресивен, прогресивна, прогресивно, прогресивни;*
*рекорден, рекордна, рекордно, рекордни;*
*субверзивен, субверзивна, субверзивно, субверзивни;*
*тоалетен, тоалетна, тоалетно, тоалетни;*
*факултативен, факултативна,*
*факултативно, факултативни;*
*хистеричен, хистерична, хистерично, хистерични;*
*чоколаден, чоколадна, чоколадно, чоколадни* итн.

Кај придавките на *-ски* (со фонетски промени), во формата за женски род и во формата за среден род се заменува *-и*, соодветно со *-а* и со *-о*. Еднинската форма за машки род и множинската форма се совпаѓаат:

*јуначки, јуначка, јуначко, јуначки;*
*македонски, македонска, македонско, македонски;*
*кучешки, кучешка, кучешко, кучешки.*

Кај придавките што завршуваат на *-ок* има такви што го задржуваат *-о-: висок, длабок, жесток, широк,* како и сложените придавки: *двоок, сивоок, синоок* и сл. Другите придавки на *-ок* го губат *-о-* и при тоа доаѓа до низа фонетски промени:
*близок, блиска, блиско, блиски;*
*дрзок, дрска, дрско, дрски;*
*жежок, жешка, жешко, жешки;*
*кревок, кревка, кревко, кревки;*
*низок, ниска, ниско, ниски;*
*редок, ретка, ретко, ретки;*
*сладок, слатка, слатко, слатки;*
*танок, танка, танко, танки;*
*тежок, тешка, тешко, тешки* и други.

Покрај овие придавки, се јавуваат и придавките со деминутивно-хипокористично значење: *големок, грубичок, кусичок, сувичок, тесничок* и сл.

Два слоја придавки во македонскиот стандарден јазик немаат форми за род и за број.

Станува збор за:

- стар слој, во најголем број случаи се работи за заемки од турскиот јазик: *ачик, батал, бербат, кибар, пембе, серт, тазе, чатма*

и др. Така, можеме да кажеме: *таза леб, таза баничка, таза ѓеврече, таза банички.*

- нов слој, заемки од европските јазици: *бордо, макси, мини, портабл, реш, фер, шик, шланк* и др. И овде, може да се каже: *фер однос, фер постапка, фер однесување, фер договори.*

Одделни придавки имаат и форми за обраќање: *Добри господару! Мили брате! Драги татко!*

Кога треба да се даде знак дека некоја именка е определена, со оглед на фактот дека придавката, во најголем број случаи стои пред именката, таа го прима членот. Во машки род, придавките ги добиваат членските морфеми: *-от, -ов, -он;* во женски -- *-та, -ва, -на,* а во среден -- *-то, -во, -но,* и во множина *-те, -ве, -не.*

Кај придавките што завршуваат во машки род на согласка, се додава *-и-* пред членот, а кај оние што завршуваат на *-и* (со проширувања), се додава членот на целата придавка:

- *добриот, добрата, доброто, добрите; добриов, добрава, доброво, добриве; добрион, добрана, доброно, добрине;*
- *јуначкиот, јуначката, јуначкото, јуначките; јуначкиов, јуначкава, јуначково, јуначкиве; јуначкион, јуначкана, јуначконо, јуначкине.*

Придавката, како што беше речено, обично се јавува со именка, но како резултат на процесот на супстантивизација (осамостојување), придавката може да биде употребена и без именка и да ги врши во реченицата сите функции што се карактеристични за именката. Станува збор, пред сè, за придавки што можат да се поврзат со живи суштества: *Болен здрав носи* (волкот и лисицата); *Се зголемува јазот меѓу сиромашните и богатите.*

Како апстрактни именки се употребуваат формите за среден род од некои придавки, употребени самостојно: *Доброто и злото се во постојана борба; Најстрашното допрва ќе дојде.*

Единствената категорија што им е својствена на придавките е компарацијата. Таа е карактеристична пред сè за квалификативните придавки, но и другите можат да добијат вакви форми кога се употребени метафорично.

Разликуваме три степени на компарација:

позитив: *млад, мал, голем, сладок, јак,*
компаратив: *помлад, помал, поголем, посладок, појак,*
суперлатив: *најмлад, најмал, најголем, најсладок, најјак.*

Како што се гледа, на придавката ѝ се додаваат претставки. За компаративот треба да има барем две живи суштества или два предмета што се споредуваат, а за суперлативот е карактеристична споредбата на повеќе од две живи суштества или предмети.

Кога се употребени надвор од основното значење, и релациските, ординалните и прономиналните придавки можат да се јават во рамките на компарацијата: *златна душа - најзлатна душа; прв човек - најпрв човек (во градот); свој човек - најсвој човек* и сл.

И одделни именки и глаголи се јавуваат со споредбени степени: *јунак - појунак; мајстор - најмајстор; нај милува, нај не се надева* и сл.

## Зборообразување на придавките

Мал број придавки во македонскиот стандарден јазик се неизведени, на пример: *бел, блед, бос, глув, крив, лев, лош, нов, син, тврд, тих* и др. Има и такви придавки што се сметаат за неизведени од современа гледна точка: *висок, добар, зелен, лесен, питом, тивок* итн.

Релациските придавки се образуваат со следниве суфикси:

*-ин: мајкин / мајчин, сестрин, змиин, рибин, владин, земјин;*
*-ов / -ев: братов, синов, татков, господов, галебов, ежов, бумбаров, дабов, танцов, срцев;*
*-ји, -и: кравји, овчи;*
*-ски: музејски, родителски, ѕверски, ропски; македонски, либиски, турски, скопски, балкански;*
*-чки: човечки;*
*-шки: разлошки, квислиншки;*
*-ен: дневен, државен, ленен, метален, системен;*
*-ствен: божествен, здравствен* итн.

Релациски придавки на туѓа основа и, во извесни случаи, со туѓи суфикси:

*-ен: рекорден;*
*-ален: диетален;*
*-онален: национален;*

*-арен: документарен;*

*-онен: артикулационен* (се препорачува: *артикулациски*).

Квалификативните придавки се образуваат со следниве суфикси:

*-ав: крвав, кафеав, партлав; лизгав, светкав; болнав;*

*-лив: жалослив, завислив, зиморлив, каллив, песоклив; граблив, избувлив;*

*-ат: крилат, рогат;*

*-ит* (со проширувања): *законит, каменит, вековит, слоевит;*

*-ест* (со проширувања): *аглест, водлест, зборлест, злагест, мускулест;*

*-ок* (со проширувања): *кусичок, малечок;*

*-ен* (со проширувања): *венчален, задолжителен, ненадеен, проштален; двоен, троен, стотен, првичен, вторичен; далечен, горен, внатрешен;*

*-ачки / -ечки: господствувачки, основачки, цртачки, движечки, висечки;*

*-ивен: афирмативен;*

*-озен: амбициозен;*

*-орен: елиминаторен.*

Домашни и туѓи префикси и суфикси со кои се образуваат придавки:

*без-: безгласен;*
*зад-: задкулисен;*
*крај-: крајбрежен;*
*меѓу-: меѓудржавен;*
*над-: надзвучен;*
*не-: нељубезен;*
*по-: повоен;*
*пре-: преголем;*
*пред-: предизборен;*
*преку-: прекуброен;*
*при-: пристар; приградски;*
*против-: противдржавен;*
*а-: аморален;*
*анти-: антикорупциски;*
*екстра-: екстрардинарен;*
*пост-: постдипломски;*
*про-: прозападен;*
*суб-: субатомски;*

*супер-: супермодерен;*
*транс-: трансконтинентален;*
*ултра-: ултрадесен.*

Сложени придавки:

придавка+придавка: *жолтозелен;*
придавка+именка: *остроаголен, малоазиски;*
именка+именка: *златоуст, човеколик;*
именка+придавка: *кредитоспособен, крвожеден;*
именка+глагол: *вистинољубив, законодавен, зломислен, житороден, миротворен;*
прилог+глагол: *краткотраен, лекомислен;*
прилог+именка: *многулик, повеќедневен;*
број+именка: *едногласен, едноок, тризаб;*
прва компонента - заменка: *овогодишен, себељубив, секојдневен, семоќен, сенароден;*
прва компонента - редна бројна придавка: *првообвинет.*

## БРОЕВИ

Броевите се зборовна класа што го означува количеството на предметите, лицата, појавите и сл. Количеството може да биде точно определено, или пак може да станува збор за приближно количество. Според тоа, како што наведува Блаже Конески во својата *Граматика на македонскиот литературен јазик*, разликуваме два вида бројност: **а. *определена*** и **б. *приближна.***

Броевите што покажуваат **определена бројност** претставуваат нееднородна група и се делат на две подгрупи:

- такви во кои не се зема предвид фактот дека треба да се сигнализира лице (*пет жени, деца, години, моливи*);
- такви во кои се сигнализираат лица од машки пол: во групата може да има само едно лице од машки пол и пак да се употреби таква форма (*петмина лекари, министри, ректори, лектори*).

Меѓу броевите кај кои не се сигнализира фактот дека станува збор за лица, само броевите *еден* и *два* разликуваат форми за род, а бројот *еден* разликува и форма за множина:

*-еден, една, едно, едни;*
*- два, две.*

Може да се каже: *еден стол, една жена, едно дете, едни фармерки.* Бројот *еден*, покрај значењето на број, се употребува и како неопределена заменка. Според Блаже Конески, тој има значење на *некој.* При тоа, може да се јави и во множина: *едни луѓе.* Кога се јавува како број *еден* е под акцент, а кога се употребува како неопределена заменка не се акцентира. Според правилото за согласување по блискост, броевите што завршуваат на *еден* се согласуваат по род со именките пред кои стојат: *дваесет и еден ден, триесет и една година, четириесет и едно село.*

Бројот *два* се јавува со именки од машки род, а формата *две* се употребува и со именки од женски и со именки од среден род: *два молива, две жени, две деца, две години, две пенкала.* Кога се подвлекува заедништвото, се употребуваат формите: *обата, обете* (во членувана форма).

Броеви поголеми од *еден* и *два* се:
*три (3),*
*четири (4),*
*пет (5),*
*шест (6),*
*седум (7),*
*осум(8),*
*девет (9),*
*десет (10),*
*единаесет (11),*
*дванаесет (12),*
*тринаесет (13),*
*четиринаесет (14),*
*петнаесет (15),*
*шеснаесет (16),*
*седумнаесет (17),*
*осумнаесет (18),*
*деветнаесет (19),*
*дваесет (20).*

Од *дваесет* натаму се додаваат: *еден, два, три...* со сврзникот *и:*
*дваесет и еден, една, едно,*
*дваесет и два, две,*
*дваесет и три,*
*дваесет и четири,*
*дваесет и пет,*
*дваесет и шест,*
*дваесет и седум,*

*дваесет и осум,*
*дваесет и девет.*

Десетиците се образуваат на следниов начин:
*триесет (30),*
*четириесет (40),*
*педесет (50),*
*шеесет (60),*
*седумдесет (70),*
*осумдесет (80),*
*деведесет (90).*
Прост број е и *сто.*

Стотините се оформуваат како што следува:
*двесте (200),*
*триста (300),*
*четиристотини (400),*
*петстотини (500),*
*шестотини (600),*
*седумстотини (700),*
*осумстотини (800),*
*деветстотини (900).*

*Илјада, милијарда* и *милион* се именки, соодветно, првите две од женски, а третата од машки род и имаат множински форми:
*илјада - илјади;*
*милијарда - милијарди;*
*милион - милиони.*

Како пример можеме да го наведеме бројот *1 954 328*, кој ќе биде прочитан како: *еден милион деветстотини педесет и четири илјади триста дваесет и осум.*

Дропките се образуваат, по правило, со суфиксот *-ина/ -инка:*
*половина,*
*третина, третинка,*
*четвртина,четвртинка,*
*петтина, петтинка,*
*шестина, шестинка,*
*седмина, седминка,*
*осмина, осминка,*
*деветина, деветинка,*
*десетина, десетинка*
итн.

Другите дропки се изразуваат со форма за машки род за да се согласуваат со именката *дел (делови)*, на пример: 3,242 - *'три цели и двесте четириесет и два стотти (делови)'*.

Прилогот *еднаш* е изолиран, а за *двапати, трипати, четирипати* итн. се употребува додатокот *-пати*, кој може да се пишува и одделно: *четири пати*.

Бројните форми со кои се сигнализира полот (пред сè машки), се образуваат на следниов начин:

*двајца другари,*
*тројца полицајци,*
*четворица пијанисти,*
*петмина работници,*
*шестмина лингвисти,*
*седуммина шахисти,*
*осуммина специјалисти,*
*деветмина преведувачи*
итн.

Сите други бројни форми што означуваат лица се образуваат со *-мина: стомина, тристамина, илјадамина* и сл.

Кога стојат пред именка (во најголем број случаи) и кога треба именката да биде определена, бројот се јавува со член:

*едниот, едната, едното, едните;*

*двата, двете;*

*трите, четирите, петте, шесте, седумте, осумте, деветте, десетте;*

*единаесетте, дванаесетте, тринаесетте ...*

*дваесетте, триесетте, четириесетте...*

*стоте, двестете, тристата, четиристотините, петстотините...*

*илјадата, милионот, милијардата...*

Бројните форми што го сигнализираат полот се членуваат вака: *двајцата, тројцата, четворицата.*

Извесен проблем претставуваат бројните форми што завршуваат на *-мина.* Според нормата, тие треба да се членуваат така што ќе се разделат, па добиваме: *петтемина, шестемина, седумтемина, осумтемина... стотемина* итн. Практиката, меѓутоа, ги третира овие форми на друг начин, т.е. се среќава членување: *петмината, шестмината, седуммината, осуммината... стомината* и сл. Можеби ќе превладее практиката.

Броевите што покажуваат **приближна бројност** се образуваат на два начина:

- се земаат два соседни броја: *два-три, три-четири, три-четириесет, седум-осумдесет, две-тристотини, три-четиристотини* и сл.

- приближни броеви се образуваат и со наставката *-ина: десетина (= околу десет), дваесетина (= околу дваесет), педесетина (= околу педесет), стотина (= околу сто)* и сл.

Броевите обично се врзуваат за именки и образуваат именски синтагми (групи).

## ПРИЛОЗИ

Прилозите се зборовна класа што се употребува најчесто со личноглаголски форми и покажува каде се врши дејството, кога и на каков начин, како и мерата и степенот на дејството (*Овде ќе спиеме; Утре ќе мислиме; Љубезно нè пречекаа; Тој многу работи*). Прилозите, исто така, се јавуваат со придавки, со именки и со други прилози: *Тој е многу добар; Имам многу работа; Многу добро ја изврши задачата.*

Како што одбележува Блаже Конески, прилозите ги поврзуваат полнозначните и службените зборови. Во основата тие се неменливи, но некои од нив имаат споредбени степени (*лесно, полесно, најлесно; многу, повеќе, најмногу; јуначки, појуначки, најјуначки; доцна, подоцна, најдоцна*), а добиваат и членски морфеми (*многуте книги; малкуте деца*).

Според значењето, прилозите се делат на следниве групи:

1. Прилози за место: *каде, овде, онде, некаде, горе, долу, дома, далеку, блиску, високо, ниско, напред, назад, лево, десно* итн.

2. Прилози за време: *кога, сега, некогаш, вчера, завчера, утре, лани, летоска, зимоска, рано, доцна, после, одамна, ноќе, дење, зиме, лете* и сл.

3. Прилози за начин: *како, вака, така, онака, инаку, некако, весело, тажно, тешко, лесно, јуначки, македонски* и сл.

4. Прилози за количество и степен: *колку, толку, олку, неколку, многу, малку, прилично, двојно, тројно* итн.

Во современата состојба на јазикот, најпродуктивен начин на создавање прилози е:

а. употреба на формата за среден род од придавките (со исклучок на оние што завршуваат на *-ски, -чки, -шки*); со ова се

добиваат хомонимни форми, така што само од функцијата во реченицата може да се заклучи дали се работи за придавска форма, или пак за прилог: *убаво дете* наспрема *убаво се однесува; силно мече* наспрема *ме прегрна силно* и сл.

б. од придавките што завршуваат на *-ски, -чки, -шки* се зема формата за машки род: *македонски јазик* наспрема *зборува македонски; победнички марш* наспрема *победнички ја заврши дискусијата; машки муабет* наспрема *умри машки!*

в. глаголскиот прилог исто така се употребува во функција на прилог: *се приближи лазејќи.*

## Зборообразување на прилозите

Наспрема неизведените прилози (барем од современа гледна точка), како: *внатре, многу, одвај, после, уште* и некои заменски прилози, прилозите во македонскиот јазик се изведени од:

а. именки: *довека, скраја, сношти, вечер(ва), надвор, денес, есеноска, молкум, редум, павидум, дење, ноќе, безброј, влице, докрај, зачас, навреме, назаем, насила, настрана, откорен, подрака, прекуглава, прекусила, прикрај, совреме, сосила* итн. Одделно: *годинава, летово* (со акцент на вториот слог од крајот).

б. придавки: покрај најпродуктивните начини (формата за среден и формата за машки род) се јавуваат и: *доцна, одамна, блазе, кроце, простум, кришум, ширум* и сл. Формална диференцијација се забележува кај прилозите: *инаку, блиску, бргу, далеку, малку, многу.*

в. броеви и бројни придавки: *еднаш, двојно, прво* итн.

г. глаголи; овде го споменуваме глаголскиот прилог: *викајќи* и сл.

д. прилози: *наблизу, отпосле, наскоро, одовде, дотука, оттука, досега, секаде, некаде, никаде, кај-годе* итн.

ѓ. предлози: *назад, напред, наоколу, наназад* и сл.

Според Блаже Конески, има еден особен тип **сложени прилози** во кои се повторува истиот прилог: *згора-згора (=површно), бргo-бргo (=со голема брзина), лека-полека (= со подвлечена бавност)* и сл.

Другите сложени прилози се прават на следниве начини:

а. со именката *пат: двапати, колкупати, некојпат* итн.

б. со глаголи: *тукуречи, можеби* и др.

в. со прилог + именка: *вчеравечер, ланилето* и сл.

г. од два прилога: *горедолу* (и: *горе-долу), криволево* (и: *криво-лево).*

# ЗАМЕНСКИТЕ ЗБОРОВИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Заменските зборови во македонскиот јазик можеме да ги поделиме на следниот начин:

- **заменки,**
- **заменски придавки,**
- **заменски прилози,**
- **заменски глаголи,**
- **заменски именки,**
- **заменски партикули.**

Во рамките на групата на **заменките** се разликуваат такви што вршат именска функција во реченицата, односно што имаат именски карактер ( *јас, ти* и сл.), така што го заслужуваат името **именски заменки**.

Наспрема нив стојат заменките што имаат карактеристики на придавките, како по формите така и по функциите (*тој маж, таа жена, тоа дете, тие луѓе; чиј син, чија ќерка, чие внуче, чии родители* и сл.), така што го заслужуваат името **придавски заменки** и со тоа се приближуваат до **заменските придавки** (*мој молив, моја книга, мое пенкало, мои речници; таков молив, таква книга, такво пенкало, такви речници* и сл. ).

Разликата меѓу **придавските заменки** и **заменските придавки** се состои во тоа што придавските заменки не можат да се врзат со членски морфеми, додека повеќето од заменските придавки се врзуваат со членските морфеми, како и другите придавки во македонскиот јазик: *мојот, мојата, моето, моите; таквиот, таквата, таквото, таквите.*

**Заменските прилози** вршат функција на прилошки определби, или, во извесни случаи, се јавуваат како определби на именки. Еве неколку примери: *каде, овде, кога, некогаш, некако, неколку (дена)* итн.

**Заменските глаголи** во стандардниот јазик се претставени со глаголите: *онади, онадува.* Овие глаголи, според зборовите на Благоја Корубин, означуваат какво било глаголско дејство, познато на кој и да било начин, во зависност од говорната ситуација, како на зборувачот така и на оној што слуша. Најчесто значат: *направи/ прави, стори, сврши/ свршува* и сл.

**Заменските именки**, сепак, претставуваат отворена група, зашто зависат од креативните способности на одделни автори. Покрај заменските именки без стилистичка обоеност, како: *својство, својственост, себичност, нашинец, нашинка, своештина, себичник, нешто, сегашност* и сл., се јавуваат и *таквост, твоевец* и др.

**Заменски партикули:** *еве, ене, ете.*

Во центарот на заменскиот систем на македонскиот јазик, како и во други јазици, стојат **личните заменки, личноповратната заменка и присвојните заменски придавки.**

## Лични заменки

За личните заменки основна е граматичката категорија **лице.** Нив можеме да ги окарактеризираме како именски заменки зашто имаат именска функција во реченицата.

Личната заменка за **прво лице** го означува оној што зборува. Нејзината субјектна форма гласи *јас*, а формите, долги и куси, за директен (акузативен) објект гласат: *мене, ме,* и, заедно (во рамките на удвоениот директен објект): *мене ме.* Формите за индиректен (дативен) објект гласат: *мене, ми,* и, заедно (во рамките на удвоениот индиректен објект): *мене ми.*

Личната заменка за **второ лице** го означува оној на кого му се зборува. Нејзината субјектна форма гласи *ти,* а формите, долги и куси за директен (акузативен) објект гласат: *тебе, те*, и, заедно (во рамките на удвоениот директен објект): *тебе те.* Формите за индиректен (дативен) објект гласат *тебе, ти*, и, заедно: *тебе ти.*

**Личните заменки за прво и за второ лице** упатуваат на лица, макар што, во извесни текстови (како што се басните, како и приказните) со *јас* и со *ти* можат да си се обраќаат и животни и предмети.

Со оглед на изразноста на глаголските форми за прво и за второ лице во македонскиот јазик, се поставува прашањето дали секое *јас* или *ти* треба да биде употребено, зашто може да значи вишок на информација (редунданција). Сепак, се покажува дека има случаи кога е употребата на овие заменки неопходна од комуникативни причини и тоа не само во случаите на емфаза, на особено нагласување (***Јас** ја*

*скршив чашата!*) туку и во случаи кога имаме сопоставување (***Ти** ќе одиш, а **јас** ќе останам*) и сл.

На личната заменка за **трето лице**, која може да се однесува и на лица и на предмети, појави и сл., повеќе ѝ одговара терминот **анафорска заменка (анафора: упатување наназад во текстот)** затоа што секогаш кога ја употребуваме, знаеме за кое лице, за кој предмет, или за која појава станува збор.

За оваа заменка важат категоријата **род** и категоријата **број.** Нејзините форми гласат: *тој, таа, тоа, тие.* Формите за директен (акузативен) објект гласат: *него, го; неа, ја; него, го; нив, ги,* кои можат да се јават и удвоени: *него го, неа ја, него го, нив ги.* Формите за индиректен (дативен) објект гласат: *нему, му; нејзе, ѝ; нему, му; ним им*, и удвоени: *нему му, нејзе ѝ, нему му, ним им.*

Покрај заменката *тој, таа, тоа, тие*, која се совпаѓа со показната заменка, се среќава и заменката *он, она, оно, они*, карактеристична за северните и за источните македонски говори, како и за скопскиот градски говор. Во стандардниот јазичен израз оваа заменка не се јавува, можеби во поезијата, но се среќава во македонскиот превод на Библијата (1990), во која за Исус Христос се употребува заменката *Он*, потоа: *Него, Нему* и сл.

Личната заменка за трето лице ја вклучуваме во личните заменки по традиција, затоа што со неа можеме да означиме и лица и предмети и идеи, па затоа, како што беше речено погоре, нејзе повеќе ѝ одговара терминот анафорска заменка: *Вчера сретнав **една пријателка. Со неа** беше едно момче; **Неговите пријатели** го разбираат. **Со нив** тој може да разговара за своите проблеми; Во саботата купив **една книга. Во неа** станува збор за Да Винчи; Денес примив **неколку честитки. Во нив** се изнесуваат убави желби; **Материјализмот** објаснува многу работи, но **тој** не објаснува сѐ; **Моите ставови** се само мои. Можеби некој ќе **ги** прифати.*

Личната заменка за **прво лице множина** гласи *ние* и има значење *'јас + други', 'јас + ти', 'јас + тој, таа '* и сл. Во извесни случаи (множина на величество, множина од скромност и авторска множина) заменската форма *ние* може да се употреби и од едно лице. Во нашава средина црковните великодостојници би требало да ја употребуваат оваа форма, а инаку има широка употреба во рамките на публицистичкиот и на научниот функционален стил: *Деновиве **ние посетивме** еден институт и **разговаравме** со неговите соработници; Во оваа статија **ние** ги **изнесуваме** ставовите на повеќе научни работници за прашањето на членот во македонскиот јазик.*

Формите за директен (акузативен) објект гласат: *нас, нè*, и, заедно, како удвоен објект: *нас нè*. Формите за индиректен (дативен) објект гласат: *нам, ни,* и, заедно, удвоени: *нам ни.*

Личната заменка за **второ лице множина** гласи *вие* и има значење: *'ти+ти+ти...'*, како и: *'ти+други'*. Оваа заменка, со сите нејзини форми, ја употребуваме и при обраќање кон едно лице за да изразиме почит; во пишувана форма се јавува како *Вие:* ***Вие*** *сте дошле кај мене, но не сте ме нашле;* ***Вие*** *сте многу љубезен.*

Формите за директен (акузативен) објект гласат: *вас, ве,* и удвоени: *вас ве,* а формите за индиректен (дативен) објект гласат: *вам, ви*, односно: *вам ви.*

За **анафорската заменка за трето лице множина** стана збор погоре.

Кусите личнозаменски форми за директен (акузативен) и за индиректен (дативен) објект добро ги чуваат меѓусебните разлики: *ме* наспрема *ми, те - ти, го - му, ја - ѝ, нè - ни, ве - ви, ги - им.*

Кусите личнозаменски форми за индиректен (дативен) објект се употребуваат:

- за означување припадност и тоа само со роднински имиња: *татко му, мајка ѝ, вујко им* и сл.
- како етички датив: *Како си* ***ми****?*

### Личноповратна заменка

Личноповратната заменка може да се однесува на кое било лице, под услов да упатува на субјектот (подметот) во реченицата, што значи дека субјектот и личноповратната заменка означуваат едно исто лице, па според тоа, и неа можеме да ја вклучиме во анафорските заменски зборови: ***Јас*** *можам да се грижам* ***за себеси; Ти*** *мислиш само* ***на себеси; Тој се*** *почитува* ***себеси.***

Личноповратната заменка има, како и личните заменки, именска функција во реченицата, па затоа можеме да ја определиме како именска заменка.

Личноповратната заменка нема субјектна форма. Таа има долги и куси форми за директен (акузативен) и за индиректен (дативен) објект: *себе(си), се* и удвоено: *себе(си) се; себе(си) си* и удвоено: *себе(си) си.* Поради недоволната изразност на долгата форма *себе*, се јавува долгата форма *себеси.*

Во реченици со субјект во прво или во второ лице место личноповратната заменка може да се јави и личнозаменска форма: ***Вие*** *грижете се* ***за вас,*** *а* ***ние*** *ќе се погрижиме* ***за нас.***

Во реченици со субјект во трето лице, личноповратната заменка служи за осигурување на точноста на информацијата. Во реченицата: ***Тој*** *е загрижен* ***за него*** не мора да се работи за едно исто лице, на пример: *Никола е загрижен за Марко.* Од друга страна, ако станува збор за исто лице, примерот треба да гласи: ***Тој*** *е загрижен* ***за себеси.***

Кусите форми на личноповратната заменка се употребуваат и пошироко, и тоа во следниве случаи:

а. формата за индиректен објект (дативна):

- за изразување припадност (посесивен датив): *Тој ја виде* ***мајка си.***
- како етички датив: *Касни* ***си!;*** *Тој* ***си*** *седи и* ***си*** *пие кафенце!*

б. формата за директен објект (акузативна):

- кај повратните глаголи, како знак за тоа дека дејството го врши вршителот врз самиот себеси: ***Се*** *мие;* ***Се*** *чешла* и сл.
- кај заемноповратните глаголи: *Марко и Никола* ***се*** *тепаат.*
- кај еден вид пасивни конструкции: ***Се*** *молите да присуствувате на состанокот.*
- во безлични конструкции: *Овде* ***се*** *јаде добро; Ми* ***се*** *спие.*
- во рамките на одделни глаголски групи земени како лексички единици, и тоа: во безлични глаголи (***се*** *стемнува,* ***се*** *разденува*) и лични глаголи (***се*** *смее,* ***се*** *заканува* и сл.).

## Присвојни заменски придавки

Присвојните заменски придавки укажуваат на припадноста кон определени лица и, како што им кажува името, се јавуваат како определби на именки, кои го означуваат предметот, лицето или појавата што припаѓаат на некое лице. Како и сите придавки, присвојните заменски придавки ги поседуваат следниве категории: род, број, асоцијација на лицето, а сите освен прашалната присвојна заменска придавка добиваат член, значи ја поседуваат и категоријата определеност.

Почнуваме со прашалната присвојна заменска придавка, која гласи:

***чиј, чија, чие, чии,*** на пример: *чиј албум, чија книга, чие пенкало, чии пријатели.*

Припадноста на првото лице еднина се изразува со присвојната заменска придавка ***мој, моја, мое, мои,*** на пример: *мој албум, моја книга, мое пенкало, мои пријатели,* односно: *мојот, мојов, мојон албум, мојата книга, моето пенкало, моите пријатели.*

Припадноста на второто лице еднина се изразува со присвојната заменска придавка ***твој, твоја, твое, твои***, на пример: *твој албум, твоја книга, твое пенкало, твои пријатели,* односно: *твојот, твојов, твојон албум, твојата книга, твоето пенкало, твоите пријатели.*

Припадноста на третото лице еднина се разликува во поглед на родот на лицето-поседувач (за машки и за среден род гласи *негов,* а за женски род гласи *нејзин*):

- ***негов, негова, негово, негови***, на пример: *негов албум, негова книга, негово пенкало, негови пријатели,* односно: *неговиот, неговиов, неговион албум, неговата книга, неговото пенкало, неговите пријатели;*

- ***нејзин, нејзина, нејзино, нејзини***, на пример: *нејзин албум, нејзина книга, нејзино пенкало, нејзини пријатели,* односно: *нејзиниот, нејзиниов, нејзинион албум, нејзината книга, нејзиното пенкало, нејзините пријатели.*

Припадноста на првото лице множина (вклучувајќи ја и авторската, односно множината од скромност и множината на величество) се изразува со присвојната заменска придавка ***наш, наша, наше, наши,*** на пример: *наш албум, наша книга, наше пенкало, наши пријатели*, односно: *нашиот, нашиов, нашион албум, нашата книга, нашето пенкало, нашите пријатели.*

Припадноста на второто лице множина (вклучувајќи ја и множината од учтивост) се изразува со присвојната заменска придавка ***ваш, ваша, ваше, ваши***, на пример: *ваш албум, ваша книга, ваше пенкало, ваши пријатели*, односно: *вашиот, вашиов, вашион албум, вашата книга, вашето пенкало, вашите пријатели.*

Припадноста на третото лице множина се изразува со присвојната заменска придавка ***нивни, нивна, нивно, нивни*** (во

практиката сè почесто се слуша ***нивен*** за машки род и можеби ќе превладее втората форма). Примери: *нивен / нивни албум, нивна книга, нивно пенкало, нивни пријатели*, односно: *нивниот, нивниов, нивнион албум, нивната книга, нивното пенкало, нивните пријатели.*

Како што може да се забележи, кај четирите присвојни заменски придавки (за прво и за второ лице еднина и за прво и за второ лице множина) формата за среден род завршува на *-е: мое, твое, наше, ваше.*

Од сето ова произлегува дека присвојните заменски придавки изразуваат припадност кон соодветните лица.

Според тоа, може да се изврши поделба на оние што покажуваат припадност кон првото и кон второто лице еднина и множина, а кои се определени со оглед на говорната ситуација и на оние што се однесуваат на лица или на предмети, појави и сл., за чија припадност станува збор во говорната ситуација, а на кои може да се упати со личната заменка за трето лице, односно со анафорската заменка.

Од друга страна, определеноста на поседувачите не влијае секогаш на определеноста на присвојните заменски придавки зашто нивната определеност зависи од определеноста на објектот на поседувањето, на пример: *Тој учеше од* ***мои*** *книги*, наспрема: *Тој учеше од* ***моите*** *книги.*

## Повратноприсвојна заменска придавка

Повратноприсвојната заменска придавка гласи: ***свој, своја, свое, свои***. Како што се гледа, формата за среден род и од оваа придавка завршува на *-е: свое.* Оваа заменска придавка покажува припадност на кое било лице под услов да се работи за истото лице именувано од субјектот, на пример: *Тој учеше од* ***свои*** *книги; Таа ги сакаше* ***своите*** *деца.*

Во примерот: *Јас го видов Никола со своите деца*, може да станува збор само за децата на говорното лице, а ако кажеме: *Јас го видов Никола со неговите деца*, јасно е дека станува збор за децата на Никола.

Повратноприсвојната заменска придавка можеме да ја употребиме, меѓу другото, и:

- за нагласување: наспрема *Јас имам работа*, можеме да кажеме: *Јас имам* ***своја*** *работа.*

- во примери од типот:

а. *Секој дојде со* ***својата*** *книга.*

б. *Секој дојде со* ***неговата*** *книга.*

Во реченицата под а. станува збор за книги поседувани од сите што дошле, а во реченицата под б. станува збор за книга напишана од еден автор.

## Прашални заменски зборови

Прашалните заменски зборови ги употребуваме во случаите кога не ни е познат некој податок (лице, предмет, време, место и сл.) и кога му се обраќаме со прашање на лице за кое сметаме дека знае и дека сака да ни одговори.

Во групата на прашалните заменски зборови спаѓаат:

- **именски заменки**:
*кој* (со формите *кого го, кому му*) и *што;*
- **придавски заменки**:
*кој, која, кое, кои;*
*чиј, чија, чие, чии;*
- **заменски придавки**:
*каков, каква, какво, какви;*
*колкав, колкава, колкаво, колкави;*
*когашен, когашна, когашно, когашни;*
нема прашална заменска придавка за место;
- **заменски прилози**: *каде, кога, како, колку.*

Прашалните именски заменки вршат именска функција во реченицата: ***Кој*** *дојде?* ***Со кого*** *ќе одиш?* ***Кого (го)*** *барате?* ***Кому му*** *се смееш?* ***Што*** *донесе?* ***Со што*** *ќе се пофалиш?*

Овие заменки се употребуваат и во прашања-тврдења: ***Кој*** *можеше да знае? = Никој не можеше да знае!*

Тие исто така се употребуваат и во не многу учтиви реплики од типот: ***Што*** *ти е гајле!*

Прашалните придавски заменки се јавуваат со именки или со зборови со именска функција. Придавската заменка *кој* нема форми за директен (акузативен) и за индиректен (дативен) објект. Примери: ***Кој проект*** *прифативте?* ***Која книга*** *ќе се печати?* ***Со кое пенкало*** *да пишувам?* ***Кои работници*** *ќе бидат отпуштени од работа?* ***Чија***

***песна*** *ќе пее Каролина?* ***Чии карикатури*** *ќе бидат прогласени за најдобри?*

Прашалните заменски придавки што се однесуваат на квалитет, димензии и време, како што им кажува името, се врзуваат за именки, или со зборови со именска функција, како и во рамките на глаголско-именски предикат, на пример: ***Какво палто*** *сакаш да купиш?* ***Какви*** *се овие чевли?* ***Колкава плата*** *примаш?* ***Когашен*** *е лебов?*

Прашалните заменски прилози вршат прилошка функција во реченицата, а количествениот прилог може да се јави и со именка. Примери: ***Каде*** *отиде ти вчера?* ***Кога*** *се врати?* ***Како*** *ја заврши работата?* ***Колку книги*** *има на масата?*

Прашалните заменски зборови можат да вршат и функција на сврзувачки зборови во декларативни реченици, како и во индиректни прашања, кои спаѓаат во нив: *Ме праша* ***со кого*** *ќе дојдам.*

Исто така, прашалните заменски зборови можат да се јават и во извични контексти: ***Какви глупости!*** ***Како*** *пее!* ***Колку маки*** *за ништо!*

## Показни заменски зборови

Основно значење на показните заменски зборови е деиктичкото (показното), но покрај него тие имаат и други значења, за кои ќе стане збор подолу.

Показните заменски зборови се делат на:

- **именски показни заменки**:

*овој, оној, тој* (се однесува на лица);

*ова, она, тоа* (показна заменка што може да опфати различни содржини);

- **придавски показни заменки**:

*овој, оваа, ова, овие;*

*оној, онаа, она, оние;*

*тој, таа, тоа, тие;*

кај *чиј* има празно место во системот;

- **показни заменски придавки**:

за квалитет:

*ваков, ваква, вакво, вакви;*

*онаков, онаква, онакво, онакви;*

*таков, таква, такво, такви;*

*(инаков, инаква, инакво, инакви*, од стариот *ин*-корен*);*

за димензии:
*олкав, олкава, олкаво, олкави;*
*онолкав, онолкава, онолкаво, онолкави;*
*толкав, толкава, толкаво, толкави;*
за време:
*(сегашен, сегашна, сегашно, сегашни);*
*тогашен, тогашна, тогашно, тогашни;*
за место:
*овдешен, овдешна, овдешно, овдешни;*
*тукашен, тукашна, тукашно, тукашни;*
*тамошен, тамношна, тамошно, тамошни.*
**- показни заменски прилози**:

за место: *овде, онде, тука; ваму, онаму, таму.* Овде се забележува присуство на две тројки: тројката *овде-онде-тука* се базира на првобитното значење на мирување, а тројката *ваму-онаму-таму* - на правец (движење). Овие разлики денес не се остри. Покрај тоа, во рамките на првата тројка дошло до губење на опозицијата меѓу *овде* и *тука.* Имено, *тука* можеме да го употребиме за посочување место блиско до соговорникот, но исто така и како синоним на *овде;*

за време: *(сега), тогаш;*
за начин: *вака, онака, така;*
за количество: *олку, онолку, толку.*

Како што беше речено на почетокот, основното значење на показните заменски зборови е деиктичкото (показното), и тоа, на прво место, во просторот. Заменските зборови со *ов*-корен, кои, во извесни случаи, се јавуваат модификувани (*ваков, олкав, вака, олку*) се однесуваат на лица, предмети и сл. што се блиску до говорното лице, а оние со *он*-коренот укажуваат на предмети, лица и сл. што се оддалечени од говорното лице, но сепак во негово видно поле. Показните заменски зборови со *т*-коренот, во деиктичка употреба, се однесуваат на предмети, лица и сл. што се во близина на лицето на кое му се зборува. Се разбира, ова не се однесува на сите показни заменски зборови.

Примери: ***Овој** е дојден да прави проблеми;* ***Го** гледаш* ***оној**?; Можам да ти* ***ја** дадам* ***оваа книга**;* ***Онаа жена** му е мајка; Прочитај нешто* ***од таа книга**;* ***Овој наш народ** премногу страдал во минатото* (кога се наоѓаме во државата)*;* ***Оној наш народ** премногу страдал во минатото* (кога се наоѓаме надвор од државата); ***Вакво здолниште** ќе си купам;* ***Овде** ќе се умира; Дојди* ***ваму**!* итн.

Показните заменски зборови можат да покажуваат и во времето: ***Оваа недела** беше исполнета со активности на политичките*

*партии;* ***Овој понеделник*** *Александар ќе патува за Охрид;* ***Оваа година*** *не му беше многу успешна* и сл.

Во рамките на текстот, показните заменски зборови вршат две функции: **анафорска** (покажување наназад во текстот) и **катафорска** (укажување нанапред во текстот).

При анафорската употреба, показните заменски зборови ѝ конкурираат на анафорската заменка (личната заменка за трето лице), на пример: *Во собата влезе една жена.* По оваа реченица можат да следуваат најмалку две варијанти:

а. ***Таа жена*** *сум ја видел порано кај едни пријатели.*

б. ***Неа*** *сум ја видел порано кај едни пријатели.*

Примери: *Карактеристични се конструкциите што следуваат по временската определба, кои ја изјаснуваат смислата, содржината* ***на таа определба;*** *Голем дел од Вардарскиот како и добар дел од Егејскиот дел на Македонија се најде во границите на таа држава. Фактички, иако под окупација,* ***тие делови*** *беа обединети; Разговараа долго.* ***За тоа време*** *ние нервозно чекавме; Ми се обрати со љубезни зборови.* ***Овие зборови*** *ми донесоа спокојство и радост; Социјалистичката партија на Франција и левоориентираните сили* ***на оваа земја*** *застанаа против ксенофобијата;* ***Она вчера*** *ги вознемири сите* и сл.

Катафорската функција (посочувањето нанапред) се пројавува, главно, во формите корелативна и препаративна:

- во случаите како: *Вистинско патување е само* ***она*** *со земјата; Пак ја има* ***онаа насмевка*** *на виновник.*

- во сложени реченици:

а. во релативни: *Треба да го докажеш* ***тоа*** *што го кажа; За него е добар* ***тој ученик*** *што не прави проблеми; Ќе го наградиме* ***оној студент*** *што покажал најдобар успех; Ќе одиш* ***таму*** *каде што ќе те пратат; Ќе ви кажам* ***толку*** *колку што знам.*

б. во декларативни: *Тој ни укажа на* ***тоа*** *дека треба да бидеме точни.*

в. во консекутивни: *Тој беше* ***толку возбуден*** *што му се одзеде гласот.*

- при подготовка на слушателот повнимателно да слуша (препаративна употреба): *Сакам да Ви го кажам* ***ова:*** *Вие ме одушевувате; Еве* ***вака*** *беше: си одам јас мирно по улицата и одеднаш нешто трас пред мене!*

Одделно треба да се одбележи употребата на некои показни заменки во стилски обележени контексти од типот: *Што ќе правиме* ***со ова дете?;*** *Земи* ***ги*** *еднаш* ***тие книги*** *и почни да учиш!*

Се разбира, не се сите наведени употреби на показните заменски зборови карактеристични за сите нив:

- показните заменски зборови со *ов*-коренот сигнализираат просторна и временска показност, блиска анафора и препаративна употреба;

- показните заменски зборови со *он*-коренот, покрај просторната показност, се јавуваат со корелативна употреба во рамките на релативните реченици;

- показните заменски зборови со *т*-коренот имаат најширока употреба: показна, анафорска и катафорска.

## Релативни заменски зборови

Релативните заменски зборови функционираат како сврзувачки зборови во релативните зависносложени реченици. Тука спаѓаат:

- **именски релативни заменки**

*што;*

*кој, којшто; кого, когошто; кому, комушто;*

- **придавски релативни заменки**

*кој, која, кое, кои; којшто, којашто, коешто, коишто;*

*чиј, чија, чие, чии; чијшто, чијашто, чиешто, чиишто;*

- **релативни заменски придавки**

*каков што, каква што, какво што, какви што*

*колкав што, колкава што, колкаво што, колкави што*

- **релативни заменски прилози**

*каде што*

*кога*

*како што*

*колку што*

Именската релативна заменка *што* се употребува:

- во рамките на реченичната релативизација (*Мостот беше оспособен,* ***по што*** *беше воспоставен сообраќајот; Пенчо го затвори едното око,* ***од што*** *некако чудно му се собра лицето*),

- во индивидуализирачки и квалификативни релативни реченици (*Спикерот го објасни тоа* ***што го*** *видоа сите; Ќе бидат земени на одговорност оние* ***што*** *се однесувале неодговорно; Секој удар одѕиваше болно во срцата на тие мажи и татковци* ***што*** *одеа во далечни земји; Својот восхит тие го пренесуваат на девојката* ***што*** *иде со нив; Ние сме народ* ***што*** *ќе воскреснува вечно; Еден народ* ***што*** *сака сè да ѝ остави на трговијата, бргу ќе се загуби меѓу другите*

*народи; Постојат некои работи* ***што*** *не можат да се видат одеднаш).*

Именската релативна заменка *кој, којшто* (со формите *кого, когошто; кому, комушто*) се однесува само на лица од машки пол: *Борис Трајковски,* ***кого го*** *придружуваа осуммуна соработници, загина во авионска несреќа; Блаже Конески,* ***кому му*** *должиме многу, беше добитник на повеќе награди.*

Придавските релативни заменки *кој, којшто* и *чиј, чијшто* ги употребуваме и за лица и за предмети, како и за предмети на мислата: *Го сакаме градот* ***во кој*** *живееме; Дојде мајката* ***чие дете*** *беше пофалено.*

Релативните заменски придавки се употребуваат како сврзувачки зборови во компаративните релативни реченици: *Ќе имаме таков претседател* ***каков што*** *сме заслужиле; Извршувањето е такво* ***каква што*** *е наредбата; Тој имаше толкав број книги* ***колкав што*** *му беше потребен за научна работа.*

Релативните заменски прилози се делат на две групи:

- *каде што* и *кога* се употребуваат во индивидуализирачки и во квалификативни релативни зависносложени реченици: *Ќе одам таму* ***каде што*** *има луѓе; Го посетивме местото* ***каде што*** *загинал поетот; Јас прекинав со мајка ти онаа година* ***кога*** *те испративме на студии; Барам такво место* ***каде што*** *ќе можам да се одморам;*

- *како што* и *колку што* се употребуваат во компаративните релативни зависносложени реченици: *Немав време да слезам така* ***како што*** *се качив; Ќе влезат толку бегалци* ***колку што*** *ќе излезат.*

## Одречни заменски зборови

Одречните заменски зборови се образуваат од прашалните со префиксот *ни-:*

**- именски одречни заменки**

*ништо;*

*никој, никого, никому;*

**- придавски одречни заменки**

*никој, никоја, никое, никои*

*ничиј, ничија, ничие, ничии*

**- одречни заменски придавки**

*никаков, никаква, никакво, никакви*

*николкав, николкава, николкаво, николкави*

**- одречни заменски прилози**

*никаде*

*никогаш*

*никако*
*николку*

Именските одречни заменки се употребуваат во вакви контексти: ***Ништо** не знам; **Со ништо** не го навредив; **Никој** не е вечен; Примивме десет студенти. **Никој** не отсуствува од наставата.*

Придавските одречни заменки се употребуваат во следниве случаи: ***Никое дете** не прифати; Ова е **ничија земја.***

Одречните заменски придавки се јавуваат во вакви контексти: *Не добив **никаква препорака.***

Одречните заменски прилози можеме да ги сретнеме во контексти од ваков вид: ***Никаде** не одам; **Никогаш** не нè излагал* и сл.

Како што може да се забележи, одречните заменски зборови во македонскиот јазик се употребуваат во реченицата секогаш со глаголска негација.

Вторично, одделни одречни заменски зборови можат да се употребат за карактеризација: *Ти си **никој и ништо!**; Тие се **за никаде!**; Гледаш што ми направи, бе **никаков?!***

Одречниот заменски прилог *никако*, употребен со соодветна интонација ***Никако!***, го употребуваме како категорично одречен одговор.

**Општи (универзални) заменски зборови**

Овие заменски зборови ги употребуваме за означување на целосно опфаќање воопшто, или пак за целосно опфаќање на определена група елементи.
Како и другите заменски зборови, тие располагаат со форми за:

**- општи (универзални) именски заменки**
*сешто, сè;*
*секој, секого го, секому му;*
**- општи (универзални) придавски заменки**
*секој, секоја, секое, секои*
*сечиј, сечија, сечие, сечии*
**- општи (универзални) заменски придавки**
*секаков, секаква, секакво, секакви*
*секолкав, секолкава, секолкаво, секолкави*
*секогашен, секогашна, секогашно, секогашни*

*секадешен, секадешна, секадешно, секадешни*

**- општи (универзални) заменски прилози**

*секаде*

*секогаш*

*секако*

Целосното опфаќање на лицата, објектите и сл. можеме да го илустрираме се примерот: ***Секој човек** е смртен.* Комплетноста на даден збир од елементи се содржи во примерот: ***Секој наш ученик** е редовен.*

Целосното опфаќање може да биде претставено на два начина:

- кога станува збор за одделни единици, со заменските зборови *секој* и *секаде;*
- колективно или збирно: *сè, сешто, сите.*

Сепак, оваа поделба, освен во врска со заменката *секој*, може да се покаже како условна. Така, прилогот *секогаш*, на пример, можеме да го употребиме за означување непрекинатост (*Молиер **секогаш** ќе биде актуелен*), но и со дистрибутивно временско значење (*Тој **секогаш** држи часови попладне*).

Во извесни контексти општата именска заменка *секој* се приближува по значење до општата заменска придавка *секаков: Тие не бараат помош **од секого***, со значење: *Тие бараат помош само од луѓе со определени квалитети.*

Општиот заменски прилог *секако*, изговорен со извична интонација: ***Секако!***, изразува апсолутно согласување.

## Неопределени (индефинитни) заменски зборови

Во рамките на неопределените заменски зборови во македонскиот јазик има најмногу варијанти, а овде се јавува и бројот *еден* како неопределена заменка.

**- неопределени именски заменки**

*нешто; што било; што-годе; што (и) да е;*

*некој, некого, некому; кој било, кого било, кому било: кој-годе, кого-годе, кому-годе; кој (и) да е, кого (и) да е, кому (и) да е;*

**- неопределени придавски заменки**

*некој, некоја, некое, некои; кој било, која било, кое било, кои било; кој-годе, која-годе, кое-годе, кои-годе; кој (и) да е, која (и) да е, кое (и) да е, кои (и) да се;*

*нечиј, нечија, нечие, нечии; чиј било, чија било, чие било, чии било; чиј-годе, чија-годе, чие-годе, чии-годе; чиј (и) да е, чија (и) да е, чие (и) да е, чии (и) да се;*

**- неопределени заменски придавки**

(квалитет) *некаков, некаква, некакво, некакви; каков било, каква било, какво, било, какви било; каков-годе, каква-годе, какво-годе, какви-годе; каков (и) да е, каква (и) да е, какво (и) да е, какви (и) да се;*

(количество) *неколкав, неколкава, неколкаво, неколкави; колкав било, колкава било, колкаво било, колкави било; колкав-годе, колкава-годе, колкаво-годе, колкави-годе; колкав (и) да е, колкава (и) да е, колкаво (и) да е, колкави (и) да се;*

(време) *некогашен, некогашна, некогашно, некогашни; когашен било, когашна било, когашно било, когашни било; когашен-годе, когашна-годе, когашно-годе, когашни-годе; когашен (и) да е, когашна (и) да е, когашно (и) да е, когашни (и) да се;*

**- неопределени заменски прилози**

*некаде; каде било; каде-годе; каде (и) да е;*
*некогаш; кога било; кога-годе; кога (и) да е;*
*некако; како било; како-годе; како (и) да е;*
*неколку; колку било; колку-годе; колку (и) да е.*

Сите неопределени заменски зборови се однесуваат на надворешнојазичната стварност и можеме да ги поделиме на две групи:

- заменските зборови претставени со *некој*, како и *еден* употребен како неопределена заменка, се употребуваат за означување одделни лица, предмети и сл., на пример: *Овде* ***некој*** *влегол;* ***Нешто*** *страшно се случило овде; Дојде* ***еден*** *и прашуваше за тебе;* ***Некаква*** ***тага*** *го обзеде детето;* ***Некогаш*** *кај нас владееле туѓинци* итн.

Во рамките на оваа група неопределени заменски зборови, интересна е разликата меѓу *некој* и *еден*. Во најголем број случаи се наведува опозицијата **познатост / непознатост**, како за зборувачот така и за слушателот. Бројот *еден* употребен како неопределена заменка се јавува во контексти во кои е јасно дека на зборувачот му се познати предметите, лицата и сл., но тој решава да ги претстави како неопределени (субјективна неопределеност): *Барам* ***еден пријател***. Неопределената заменка *некој* ќе ја употреби зборувачот во врска со лица, предмети и сл., што се и за него непознати (објективна неопределеност): *Вчера ме барал* ***некој пријател*** (не знам кој). Сигурно е дека ова разликување важи за голем број случаи, но се чини дека треба да се имаат предвид и некои преодни примери: наспрема *Ќе*

*се снајдам* ***некако*** *= не знам како,* стои примерот: *Се снајдовме* ***некако*** *= знам, но не е важно како.* Има дури и случаи кога се употребува токму заменката *некој* (во множинска форма) и во контексти во кои е јасно дека идентитетот на лицата, на предметите и сл., не му се непознати на зборувачот: ***Некои архиереи*** *(г. К., г. Т.) ги гледаа своите интереси; Телевизијата ги оддалечува децата* ***од некои важни активности*** *- читањето, физичката ангажираност и разните хобија;* ***Некои еснафи,*** *како што биле ќурчискиот и папуџискиот, имале свои еснафски соби, во кои ги славеле своите празници* итн. Примери од ваков вид среќаваме и во наслови во рамките на научниот функционален стил: ***За некои посесивни форми*** *во македонската топонимија;* ***Некои критериуми*** *за избор на македонски преводни еквиваленти на простото минато време во англискиот јазик* и сл. Се разбира, авторите знаат за кои форми или за кои критериуми зборуваат во своите трудови.

- заменските зборови од типот: *кој било, кој-годе, кој (и) да е* можеме да ги определиме како такви со кои не се определува лицето, предметот и сл., односно не е важно *кој, кога* и сл. ќе го изврши дејството што е во прашање, на пример: ***Кој било*** *може да го стори тоа = Секој може да го стори тоа;* ***Кога било*** *ќе ти вратам = Порано или подоцна ќе ти вратам = Не е важно кога, но ќе се случи.*

Овие неопределени заменски зборови почесто се употребуваат надвор од примарното значење на неопределеност. Во контексти од типот: *Тие не бараат помош* ***од кого било***, првата можна интерпретација е *'од никого'*, а втората гласи *'од секого'* (за носители на извесни особености или квалитети.

Во примери од типот: *Зборува* ***што било / што-годе / што да е***, овие заменки се употребени за негативна квалификација, т.е. *Зборува глупости.*

## ГЛАГОЛИ

Глаголите се зборовна класа што поседува сопствени особености. Глаголите изразуваат дејства или состојби сфатени како процес, а се одвиваат во рамките на времето и на просторот; тие (глаголите) можат да бидат и модално окарактеризирани. Глаголите поседуваат граматички категории со кои се определува односот на зборувачот кон моментот на зборувањето, кон стварноста, кон учесниците на говорниот чин (акт) и сл.

Во рамките на реченицата личноглаголската форма врши функција на предикат (прирок).

Глаголите ги поседуваат следниве граматички категории:

- конгруенциски: лице, број (нумерус), род (генус);
- оние од кои зависи структурата на реченицата: преодност (транзитивност), залог (род, дијатеза);
- важни за самиот глагол: време (темпус), начин (модус), вид (аспект).

Глаголите во македонскиот стандарден јазик го имаат загубено инфинитивот, така што ги претставуваме во трето лице еднина презент.

Глаголите во македонскиот стандарден јазик се поделени во **три групи** според крајниот вокал во **трето лице еднина презент**:

- *чита* спаѓа во *а*-група;
- *носи* спаѓа во *и*-група;
- *пече* спаѓа во *е*-група.

Вокалите *а, и, е* ги нарекуваме **основни.**

Овие групи се делат натаму во **раздели** според основните вокали што се јавуваат во **прво лице еднина на аористот.**

Кај **глаголите од *а*-група** нема раздели затоа што секаде се јавува основниот вокал *а: чит-**а**, чит-**а**-в, чит-**а**-ј; прочит-**а**-в* и сл.

Кај **глаголите од *и*-група** се изделуваат **три раздели:**
**И-раздел**: *прати - прат-**и**-в; стори - стор-**и**-в;*
**Е-раздел**: *изгори - изгор-**е**-в; оздрави - оздрав-**е**-в;*
**А-раздел**: *издржи - издрж-**а**-в; прележи - прележ-**а**-в.*

Кај **глаголите од *е*-група** се изделуваат **четири раздели:**
**А-раздел:** *стане - стан-**а**-в; викне - викн-**а**-в;*
**Е-раздел:** *запре - запр-**е**-в; сотре - сотр-**е**-в;*
**О-раздел:** *рече - рек-**о**-в; дојде - дојд-**о**-в;*
**раздел без основен вокал:** *чуе - чу-0-в; измие - изми-0-в.*

# ОБРАЗУВАЊЕ НА ВЕРБАЛНИТЕ (ГЛАГОЛСКИТЕ) ФОРМИ

## Презент
(сегашно време)

| ***сингулар*** | ***плурал*** |
|---|---|
| *-м* | *-ме* |
| *-ш* | *-те* |
| *нема наставка* | *-ат* |

- формите за трето лице сингулар немаат лични наставки; самото отсуство на наставките го означува лицето, со тоа што со овие форми ги добиваме вербалните (глаголските) групи;

- кај глаголите од *е-* и *и*-група, во прво лице сингулар се јавува вокалот *а*, место *е* и *и;* поради ова, во некои граматики се јавува наставката *-ам* за прво лице сингулар;

- личната наставка за трето лице плурал, кај глаголите од *е-* и *и-*група не се додава на основниот вокал, туку на општиот дел на глаголот.

## Футур
(идно време)

Футурот се образува од презентот, со партикулата *ќе* поставена пред глаголските форми. Негираниот футур и кај имперфективните и кај перфективните глаголи може да се оформи со партикулата *не*, како и со *нема да*.

## Имперфект
(минато определено несвршено време)

| ***сингулар*** | ***плурал*** |
|---|---|
| *- в* | *- вме* |
| *- ше* | *- вте* |
| *- ше* | *- а* |

- второто и третото лице сингулар имаат наставка *-ше;*

- кај глаголите од *и*-група во прво лице сингулар вокалот *-и-* преминува во *-е-* ;

- глајдот *ј* се вметнува во случаите кога се наоѓаат во допир три вокали: *пееја, броеја.*

Ова е глаголско време што им одговара на имперфективните глаголи; перфективните глаголи имаат форми, но тие не се самостојни.

**Футур во минатото**

(минато-идно време)

Минато-идно време се образува од имперфектот со партикулата *ќе* поставена пред глаголските форми.

Негирано минато-идно време се образува или со партикулата *не*, или пак со имперфект од глаголот *има* во негирана форма *немаше* + *да*-конструкција во презент.

**Аорист**

(минато определено свршено време)

| *сингулар* | *плурал* |
|---|---|
| *-в* | *-вме* |
| *нема наставка* | *-вте* |
| *нема наставка* | *-а* |

- второто и третото лице сингулар се еднакви, и без лична наставка;

- основниот вокал не се менува при промената по лице, освен во *о*-разделот од *е*-групата, каде што место *о* се јавува *е* во второ и во трето лице сингулар;

-кај глаголите од разделот без основен вокал личните наставки се додаваат на општиот дел на глаголот;

- според правописното правило во врска со глајдот *ј*, меѓу вокалите *и* и *а* се пишува *ј*: *праија.*

Ова е време најприродно за перфективните глаголи. Формите на ова време кај имперфективните глаголи сè помалку се употребуваат.

**Императив**

(заповеден начин)

Директна заповед се изразува само за второто лице сингулар и плурал. Императивот во македонскиот јазик се образува на два начина:

- кај глаголите од *а*-група и кај оние глаголи од *е*- и *и*-група чиј општ дел завршува на вокал, со образува со наставките:

*- ј (за сингулар)* *-јте (за плурал)*

- кај глаголите од *е*- и *и*-група на кои општиот дел им завршува на консонант, императивот се образува со наставките:

*-и (за сингулар)* *-ете (за плурал)*

Одречни форми на императивот (прохибитив) се образуваат со партикулата *не*, како и со глаголот *има/нема* во императивна форма: *немој, немој(те)* со *да*-конструкција во презент.

Индиректна заповед се изразува со *да*-конструкција: *да одиме! да оди! да одат!*

**Вербална *л*-форма**
(глаголска *л*-форма)

Кај глаголите од *а*-група има само една *л*-форма.

Кај глаголите од *е*- и *и*-група често среќаваме по две форми, од кои една е перфективна, а друга - имперфективна. И овде има разликување меѓу имперфективните и перфективните глаголи. Имперфективните форми на перфективните глаголи не се самостојни: од нив се образува прекажан футур, како и од имперфективните форми на имперфективните глаголи: *тој ќе носел, тој ќе донесел.* Перфективните форми од перфективните глаголи се природни за овие глаголи, а перфективните форми од имперфективните глаголи не се употребуваат во современата состојба на македонскиот јазик: *станал,* наспрема *носил.*

**Вербален адјектив**
(глаголска придавка)

Вербалниот адјектив во македонскиот јазик се образува со два вида наставки:

- во најголем број случаи *-н, -на, -но, -ни;*

- со *-т, -та, то, ти* кај глаголи чиј општ дел завршува на *-н-: паднат, падната, паднато, паднати.*

Особености:

- основниот вокал *а*, се јавува не само кај глаголите од *а*-група туку и кај глаголи од *е*-група (*скине - скинат*) и кај глаголи од *и*-група (*задржи - задржан*);

- основниот вокал *е* се јавува и кај глаголите од *е*- и кај глаголите од *и*-група;

- од некои глаголи се образуваат по две глаголски придавки: *бере - берен* и *бран;*

- глаголските придавки се образуваат не само од транзитивни туку и од интранзитивни глаголи: *дојден.*

## Вербален супстантив
(глаголска именка)

Глаголската именка се образува само од имперфективни глаголи со наставката *-ње.*

Кај глаголите од *а*-група оваа наставка се додава на основниот вокал *а: гледа - гледање.*

Кај *е*- и *и*-групата се додава на основниот вокал *е: јаде - јадење; носи - носење.*

## Вербален адверб
(глаголски прилог)

Глаголскиот прилог се образува само од имперфективни глаголи со наставката *-јќи.*

Кај глаголите од *а*-група се додава на основниот вокал *а: гледајќи.*

Кај глаголите од *е*- и *и*-група се додава на основниот вокал *е: пеејќи; носејќи.*

## Имперфективен перфект
(минато неопределено несвршено време)

| *сингулар* | *плурал* |
|---|---|
| *сум + л-форма (еднинска)* | *сме+ л-форма (множинска)* |
| *си + л-форма (еднинска)* | *сте+л-форма (множинска)* |
| *л-форма (еднинска)* | *л-форма (множинска)* |

Во третото лице сингулар и плурал не се употребува помошниот глагол *сум: л*-формата е единствен знак за тоа дека станува збор за перфект. Лицето се означува со личните заменски форми: *тој читал, тие читале.*

Имперфективниот перфект од перфективните глаголи не може да стои самостојно. Од него се образува прекажан футур, како и од имперфективните глаголи: *тој ќе носел, тој ќе донесел.*

**Перфективен перфект**

(минато неопределено свршено време)

| *сингулар* | *плурал* |
| --- | --- |
| *сум + л-форма (еднинска)* | *сме+л-форма (множинска)* |
| *си + л-форма (еднинска)* | *сте+ л-форма (множнска)* |
| *л-форма (еднинска)* | *л-форма (множинска)* |

Минатото неопределено свршено време (перфективниот перфект) е најприроден за перфективните глаголи: *сум донесол*, а од имперфективните не се употребува во современата состојба на македонскиот јазик: *сум носил.*

**Плусквамперфект**

(предминато време)

| *сингулар* | *плурал* |
| --- | --- |
| *бев + л-форма (еднинска)* | *бевме+ л-форма (множинска)* |
| *беше+л-форма (еднинска)* | *бевте+л-форма(множинска)* |
| *беше+л-форма (еднинска)* | *беа+л-форма (множинска)* |

Со оглед на значењето, плусквамперфектот се јавува пред сè од перфективни глаголи.

**Прекажан футур**

(идно прекажано време)

| *сингулар* | *плурал* |
| --- | --- |
| *ќе+имперфективен перфект (еднинска форма)* | *ќе+имперфективен перфект (множинска форма)* |

| | |
|---|---|
| *ќе+имӣерфекӣивен ӣерфекӣ (еднинска)* | *ќе+имӣерфекӣивен ӣерфекӣ (множинска)* |
| *ќе+имӣерфекӣивен ӣерфекӣ (еднинска)* | *ќе+имӣерфекӣивен ӣерфекӣ (множинска)* |

**Потенцијал**
(можен начин)

Овој начин се образува од имперфективните форми на имперфективните и со перфективните форми на перфективните глаголи, придружени со партикулата *би,* која се наоѓа пред нив:

| *синѓулар* | *ӣлурал* |
|---|---|
| *јас би+л-форма (еднинска)* | *ние би+л-форма (множинска)* |
| *ӣи би+л-форма (еднинска)* | *вие би+л-форма (множинска)* |
| *ӣој/ӣаа/ӣоа би+л-форма (еднинска)* | *ӣие би+л-форма (множинска)* |

***Има*-конструкции**

*Има*-конструкциите се образуваат од помошниот глаголи *има / нема* и среден род од глаголската придавка (вербалниот адјектив).

Така, имаме:

*Имам*-перфект: *имам носено...*

*Имав*-плусквамперфект: *имав носено...*

*Ќе имам*-футур: *ќе имам носено...*

*Имал*-прекажан перфект: *сум имал носено...*

***Сум*-конструкции**

*Сум*-конструкциите се образуваат од помошниот глагол *сум* и глаголска придавка. Двата елемента се менуваат според лицето, според полот, како и според бројот.

*Сум*-перфект: *сум дојден...*

*Бев*-плусквамперфект: *бев дојден...*

Прекажан перфект: *сум бил дојден...*

*Ќе сум*-футур: *ќе сум дојден...*

*Ќе бев*-футур во минатото: *ќе бев дојден...*

*Ќе* + прекажан перфект: *ќе сум бил дојден...*

Потенцијал: *би бил дојден...*

## Преглед на глаголските форми

За македонскиот стандарден јазик е карактеристично преплетувањето на категориите време (темпус), начин (модус) и вид (аспект). Во тек е процес на поделба на имперфективните глаголи со имперфективни форми и, од друга страна, перфективни глаголи со перфективни форми. Сепак, со оглед на постарата состојба од развитокот на македонскиот јазик, во која можат да се забележат и имперфективни форми од перфективни глаголи, како и перфективни форми од имперфективни глаголи, овде ги наведуваме сите форми. Покрај ова, кај перфективните глаголи треба да се наведуваат имперфективните форми затоа што тие служат за образување морфолошки и синтаксички конструкции.

Во македонскиот јазик има два помошни глаголи: *сум* и *има*.

Глаголот *има* се менува како и сите глаголи од *а*-група.

Глаголот *сум*, кој се употребува и како помошен, и како глаголврска во рамките на глаголско-именскиот прирок, но и како полнозначен глагол (*Директорот е во кабинетот* = *Директорот се наоѓа во кабинетот*), ја има следнава конјугација:

**Презент (сегашно време):**

*сум, си, е, сме сте, се* (имперфективен)

*бидам, бидеш, биде, бидеме, бидете, бидат* (перфективен: ова се блокирани форми и не можат да стојат сами)

**Футур (идно време):**

*ќе сум, ќе си, ќе е, ќе сме, ќе сте, ќе се*

*ќе бидам, ќе бидеш, ќе биде, ќе бидеме, ќе бидете, ќе бидат*

**Негиран футур:**

*не ќе сум* и *нема да сум*

*не ќе бидам* и *нема да бидам...*

**Имперфект (минато определено несвршено време):**

*бев, беше, беше, бевме, бевте, беа*

*бидев, бидеше, бидеше, бидевме, бидевте, бидеа* (блокирани форми)

**Футур во минатото (минато-идно време):**

*ќе бидев, ќе бидеше, ќе бидеше, ќе бидевме, ќе бидевте, ќе бидеа*

*ќе бев, ќе беше, ќе беше, ќе бевме, ќе бевте, ќе беа*

**Негиран футур во минатото:**

*не ќе бев* и *немаше да бидам...*

**Аорист (минато определено свршено време):**

*бидов, биде, биде, бидовме, бидовте, бидоа*

***Л*-форма:**
*бил, била, било, биле*
*бидел, бидела бидело, биделе* (блокирани форми)
**Перфект (минато неопределено време):**
*сум бил, сум била, сум било; си бил, бил;*
*сме биле, сте биле, биле.*
**Прекажан футур:**
*ќе сум бидел, ќе сум бидела, ќе сум бидело, ќе си бидел, ќе бидел,*
*ќе сме биделе, ќе сте биделе, ќе биделе*
**Негиран прекажан футур:** *не ќе сум бидел* и *немало да бидам...*
**Императив (заповеден начин):** *биди! бидете!*
**Вербален адверб (глаголски прилог):** *бидејќи* (се употребува како причински сврзник).

## Преглед на глаголските форми по групи и по раздели

### А-група

| ***ЧИТА*** (имперфективен) | | ***ПРОЧИТА*** (перфективен) | |
|---|---|---|---|
| **Презент (сегашно време)** | | **Футур (идно време)** | |
| *читам* | *прочитам* | *ќе читам* | *ќе прочитам* |
| *читаш* | *прочиташ* | *ќе читаш* | *ќе прочиташ* |
| *чита* | *прочита* | *ќе чита* | *ќе прочита* |
| *читаме* | *прочитаме* | *ќе читаме* | *ќе прочитаме* |
| *читате* | *прочитате* | *ќе читате* | *ќе прочитате* |
| *читаат* | *прочитаат* | *ќе читаат* | *ќе прочитаат* |
| **Негирани форми:** | | | |
| *не читам* | - | *не ќе читам* | *не ќе прочитам* |
| | | *нема да читам* | *нема да прочитам* |
| ... | | ... | ... |

Презентот од перфективниот глагол не се употребува самостојно, и, како што се гледа, се употребува за образување футурски форми со партикулата *ќе*.

### Перфективен перфект
### (минато неопределено свршено време)

| | |
|---|---|
| *сум мил, сум мила, сум мило* | *сум измил, сум измила, сум измило* |
| *си мил, си мила, си мило* | *си измил, си измила, си измило* |
| *мил, мила, мило* | *измил, измила, измило* |
| *сме миле* | *сме измиле* |
| *сте миле* | *сте измиле* |
| *миле* | *измиле* |

Формите за перфективен перфект од имперфективни глаголи не се обични во современата состојба на јазикот.

### Прекажан футур
### (идно прекажано време)

| | |
|---|---|
| *ќе сум миел, ќе сум миела,* | *ќе сум измиел, ќе сум измиела,* |
| *ќе сум миело* | *ќе сум измиело* |
| *ќе си миел, ќе си миела,* | *ќе си измиел, ќе си измиела,* |
| *ќе си миело* | *ќе си измиело* |
| *ќе миел, ќе миела, ќе миело* | *ќе измиел, ќе измиела, ќе измиело* |
| *ќе сме миеле* | *ќе сме измиеле* |
| *ќе сте миеле* | *ќе сте измиеле* |
| *ќе миеле* | *ќе измиеле* |

**Негирани форми:**

| | |
|---|---|
| *не ќе сум миел* | *не ќе сум измиел* |
| ... | ... |
| *немало да мијам* | *немало да измијам* |
| ... | ... |

### Плусквамперфект
### (предминато време)

| | |
|---|---|
| *бев миел, бев миела, бев миело* | *бев измил, бев измила, бев измило* |
| *беше миел, беше миела,* | *беше измил, беше измила,* |
| *беше миело* | *беше измило* |
| *беше миел, беше миела,* | *беше измил, беше, измила,* |
| *беше миело* | *беше измило* |

*бевме миеле*
*бевше миеле*
*беа миеле*

*бевме измиле*
*бевше измиле*
*беа измиле*

## Потенцијал
## (можен начин)

*јас би миел, јас би миела,*
*јас би миело*
*ши би миел, ши би миела,*
*ши би миело*
*шој би миел, шаа би миела,*
*шоа би миело*
*ние би миеле*
*вие би миеле*
*шие би миеле*

*јас би измил, јас би измила,*
*јас би измило*
*ши би измил, ши би измила,*
*ши би измило*
*шој би измил, шаа би измила,*
*шоа би измило*
*ние би измиле*
*вие би измиле*
*шие би измиле*

## *Има*-конструкции

### *Има*-перфект

*имам миено*
*имаш миено*
*има миено*
*имаме миено*
*имаше миено*
*имааш миено*

*имам измиено*
*имаш измиено*
*има измиено*
*имаме измиено*
*имаше измиено*
*имааш измиено*

### *Имаше*-плусквамперфект

*имав миено*
*имаше миено*
*имаше миено*
*имавме миено*
*имавше миено*
*имаа миено*

*имав измиено*
*имаше измиено*
*имаше измиено*
*имавме измиено*
*имавше измиено*
*имаа измиено*

### *Имал*-перфект

*сум имал, имала, имало миено*
*си имал, имала, имало миено*
*имал, имала, имало миено*

*сум имал, имала, имало измиено*
*си имал, имала, имало измиено*
*имал, имала, имало измиено*

| | |
|---|---|
| *сме имале миено* | *сме имале измиено* |
| *сте имале миено* | *сте имале измиено* |
| *имале миено* | *имале измиено* |

**Ќе има-футур**

| | |
|---|---|
| *ќе имам миено* | *ќе имам измиено* |
| *ќе имаш миено* | *ќе имаш измиено* |
| *ќе има миено* | *ќе има измиено* |
| *ќе имаме миено* | *ќе имаме измиено* |
| *ќе имате миено* | *ќе имате измиено* |
| *ќе имаат миено* | *ќе имаат измиено* |

**Сум-конструкции**

Со оглед на тоа дека овие глаголи се транзитивни, *сум*-конструкциите имаат пасивен карактер: *јас сум миен, јас сум измиен.*

## ЗНАЧЕЊА И УПОТРЕБА НА ВЕРБАЛНИТЕ (ГЛАГОЛСКИТЕ) ФОРМИ

### ДА-конструкција

*Да*-конструкцијата е именувана како: *опташив субјункшив,* или како *конјункшив.* Во најголем број случаи се јавува во презентска форма, макар што може да се јави, во извесни случаи и во имперфект, па и во перфект. Оваа конструкција располага со категориите лице и број, а може да се јави и во безлична форма со заменската форма *се.*

*Да*-конструкцијата можеме да ја употребиме самостојно,или во врска со други глаголи, како и во рамките на сложени реченици.

Самостојна употреба:

а. како еквивалент на инфинитивот: *да се оди; да се дојде; да се носи; да се донесе;*

б. за изразување заповед: *Да одиш шаму!*

в. во пароли: *Да живее йравдаша!*

г. за изразување благослови, убави желби: *Бог да ше йази од лоши комшии! Да сме здрави и живи и да дочекаме вакви дни и догодина!*

д. во клетви: *Да ши се скине јазикош и самиош да си го голшнеш! По мев да лазиш и йак да ши е високо!*

ѓ. за изразување желба: *Да ти кажам...*

е. за изразување чудење и неодобрување (придружени од соодветна интонација): *Да појде таму и сè да расипе!!!*

Во рамките на глаголски конструкции:

а. во негиран футур: *нема да одам; нема да носам;*

б. во негиран футур во минатото: *немаше да одам; немаше да носам;*

в. во негиран прекажан футур: *немало да оди; немало да носи;*

г. во рамките на прохибитив (негиран императив): *немој да одиш; немој да носиш;*

д. за изразување задолжително, наложено вршење на дејството со глаголот *има* во непроменета форма: *има да одам; има да носиш;*

ѓ. со модални глаголи во рамките на сложен глаголски прирок: *можам да одам; можеме да одиме; треба да носиш; треба да носите;*

е. со фазни глаголи во рамките на сложен глаголски прирок: *почнав да одам; продолжив да одам; престанав да одам;*

ж. со глаголи што покажуваат начин на вршење на дејството: *успеав да одам; настојував да одам; се обидував да одам;*

з. при индиректно претставување на заповед: *Ми рече да дојдам.*

Во рамките на сложени реченици:

а. кондиционални (условни): *Да посакам, за гуша ќе се фатат! Нема да постигнеш успех без да вложиш голем труд! Да учев, ќе научев; Да учел, ќе научел.*

б. финални (целни): *Дојде за да ме види.*

в. декларативни (исказни): *Решивме ти да одиш на пат; Жал ми е да го гледам олку немоќен.*

г. темпорални (временски): *Тие си отишле пред да дојдам јас; Мајка да ја чуваш дури да се вратам; Додека да порасне твоето дете, мојот син ќе го вози велосипедот.*

д. компаративни (споредбени): *Одеше како да носи голем товар на плеќите.*

ѓ. концесивни (допусни): *Без да сака, го навреди старецот.*

**Презент**
(сегашно време)

Со формите на презентот (сегащното време) изразуваме:

а. дејства што се одвиваат во моментот на зборувањето. Станува збор за преноси од пречеци и испраќања, како и од различни манифестации и спортски приредби: *Во моментов се отвора вратата од авионот и се појавува насмеан високиот гостин; Еве, сега, драги слушатели, настанува голема мешаница пред голот на домашните.*

б. поимот сегашност може да биде сфатен малку пошироко: *Од околу 300 милиони жители на Латинска Америка, над 110 милиони живеат во голема беда.*

в. сегашноста може да се поврзе со дејства што се случуваат обично или редовно: *ЗК "Преспанско јаболко", каде што заштитата секоја година се изведува стручно и навреме, добива мошне високи приноси на јаболка.*

г. отсуство на временска актуелизација (во пословици и во дефиниции): *Арната стока сама се продава; Пријателството го прави животот убав; Во секоја реченица што содржи* ***секој*** *и* ***никој*** *има по малку невистина; На човештвото постојано му ја полнат главата, а всушност празен му е - стомакот.*

д. дејства што почнале во минатото и се сè уште актуелни: *Овие и многу други прашања од поодамна бараат и конкретни одговори.*

ѓ. минати дејства: *Најпосле трубачот молкна. Некои ракоплескаат. Други протестираат: мислат уште ќе свири трубачот. Ја викаат пејачката.*

е. идни дејства: *Утре се женам. Земам едно девојче од тетовските села.*

ж. повторливи актуелни дејства: *Секоја сабота таа доаѓа кај нас.*

Б е л е ш к а: Во примерите од типот на оние наведени во точките: ѓ., е. и ж., информацијата за тоа за какви дејства станува збор ја дава контекстот, со граматички (глаголски форми во соседните реченици) или со лексички средства (прилошки определби и сл.).

з. готовност за вршење на дејството: *За тебе правам сè!*

ѕ. историски презент: *Летото 1896 година Гоце повторно го посетува Кукуш.*

и. во сложени реченици за означување истовременост со друго дејство во минатото: *Знаевме дека се наоѓаме во тешка ситуација.*

**Футур**
(идно време)

Со футурот (идното време) изразуваме:

а. основно значење: дејство што следува по актуелниот ориентациски момент: *Премиерот ќе отпатува за Франција.*

б. повторливи актуелни дејства (од перфективни глаголи): *Ќе дојде во библиотеката, ќе прочита некој весник, па ќе го снема.*

в. идност наспрема некое дејство во минатото: *Тој ги уверуваше гласачите дека проектите ќе бидат помогнати од странски извори.*

г. заповед (со соодветна интонација): *Ќе одиш таму и ќе им кажеш сè!*

д. чудење (со соодветна интонација и со имперфективни глаголи)): *Кој ќе чука во ниедно време?!*

ѓ. претпоставка: *Кукава ќе (да) има над двесте години.*

е. условени дејства: *Ако ме поканите, ќе дојдам.*

ж. еднократни дејства што се случиле во минатото: *По премиерата на првиот македонски игран филм (во 1961 година), на страниците на нашиот печат ќе се појават првите рецензии.*

з. во темпорални реченици со сврзувачкиот збор *кога: Кога ќе почнам нешто да предавам, не можам да го прекинам предавањето само затоа што ѕвонело.*

## Имперфект
(минато определено несвршено време)

Станува збор за дејства што се претставуваат како засведочени, т.е. говорното лице стои зад она што го кажува. Со имперфектот ги изразуваме следниве нијанси:

а. основно значење: дејство сврзано за определен момент во минатото, т.е. временски локализирано дејство, претставено во неговото одвивање: *Од учебната 1991/92 година, Марија учеше во гимназијата "Кочо Рацин".*

б. дејството, во извесни случаи, не мора да биде сврзано со определен момент во минатото: *Еднаш во оваа слаткарница Никифор ме хранеше со тулумби.*

в. повторливи (неактуелни) дејства: *Во летниот период стануваше во шест часот и, уште неизмиен, веднаш излегуваше надвор со влечки и во пижама; разгледуваше наоколу како да сакаше да се увери дека сè си е на своето место.*

г. формите за ова време од перфективни глаголи се блокирани; сепак, често се среќаваат во рамките на условни реченици и тоа во зависната: *Ако ме поканевте, ќе дојдев; Да дојдеше кај нас, ќе разговаравме.*

д. блага заповед (исто така од перфективни глаголи): *Да ми дадеше малку пари! Да ми го донесеше палтото!*

## Футур во минатото
(минато-идно време)

Со минато-идно време изразуваме:

а. основно значење: минато дејство што се означува како идно од гледна точка на некој друг момент во минатото, бидејќи следува по него. Со ова време, во најдобар случај можеме да зборуваме за една намера да се реализира едно дејство што е идно наспрема друго во минатото, а бидејќи се работи за минатост, се претпоставува дека би требало да знаеме дали се реализирало или не. Во примерот: *Се збираа, ќе одеа в град*, не се зборува за реализација на дејството, туку само за намера. Од друга страна, во примерот: *Кога го виде тоа, ќе*

*паднеше во несвест*, или: *За малку ќе паднев,* имаме дејства што не се извршени. Со ова се врзуваат асоцијациите за тоа под какви услови би можело да се изврши дејството што не се извршило. Ова може да се изрази не само со условна реченица туку и на друг начин, како во примерот: *Секој трезвен човек ќе забележеше дека неговата насмевка е плод на разумот, а не на срцето.*

б. претпоставка, паралелно со футурот, за неактуелни дејства и настани: *Човекот ќе (да) имаше околу педесет години.*

в. повторливост на минато неактуелно дејство: *Ќе дојдеше во библиотеката, ќе прочиташе некој весник и ќе го снемаше.*

г. условено дејство: *Ако дојдеше. ќе се видевме; Да сакаше да се видиме, ќе дојдеше.*

**Аорист**

(минато определено свршено време)

Аористот го употребуваме за да означиме дејства на кои сме биле сведоци, односно зад кои стоиме, макар што писателите и имперфектот и аористот ги употребуваат за да ги претстават дејствата како поживи. Аористот го раздвижува раскажувањето, зашто изразува смена на состојби и настанување нова состојба.

Со аорист означуваме:

а. минато дејство сврзано со определен момент во минатото и претставено како опфатено во целост: *Вчера двајцата претседатели разменија мислења за економските односи меѓу двете држави.*

б. писателите го употребуваат ова време, макар што не можеле да бидат сведоци на сите дејства: *Таа го забрза одот. Одеднаш се сепна. Се исплаши. Застана.*

в. аористот можеме да го употребиме и во врска со нелокализирано дејство: *Зошто се намножи бирократијата? Оваа книга ја напишав за една година.*

г. во закани, со значење на идност: *Те убив!*

д. во условени дејства: *Те фатив - мисли му!*

ѓ. повторливи дејства во минатото: *Оваа песна ја испеавме неколку пати.*

Б е л е ш к а: Имперфективните глаголи не се употребуваат денес во ова време. Сепак, со оглед на постарата состојба во јазикот, можеме да наведеме примери и за таква употреба, при што се изразува или интензитет на дејството (*Вика, вика дури не му дојде претпоставениот; Јадов, јадов и се најадов*), или пак дејство што трае извесно време (*Три години седе во Прилеп*).

**Имперфективен и перфективен перфект**

(минато неопределено несвршено и свршено време)

Основното значење на овие времиња е: дејство извршено воопшто во минатото, без поврзување со определен момент, односно актуелност на некое дејство или на негов резултат. Во третото лице сингулар и плурал значењето се збогатува со нијансата на прекажаност.

Перфект употребен за директно кажување:

а. со прво лице сингулар: дејство што се однесува на минатото воопшто: *Никогаш не сум молел; Секогаш сум се однесувал достоинствено.*

б. без определување кога е извршено дејството: *Сум рекол и пак ќе кажам.*

в. со прво лице плурал: *Сме имале среќа што сме се сретнале.*

г. при обраќање кон друго лице: *Одамна не сте дошле.*

д. кога зборуваме сами за себе во некое друго лице: *Баба Анча кај поминала досега и отсега ќе помине.*

ѓ. актуелен впечаток за нешто што станало порано, а резултатите се видливи и во моментот на зборувањето, со извесно изненадување или чудење од резултатот на дејството: *Колку се изменил! Ти си бил маж!*

е. дејството станало надвор од вниманието на говорното лице: *Сум заспал! Сме ја оставиле вратата отворена!*

ж. претпоставка за дејство што можеби се извршило: *Оди види, можеби се вратил татко ти.*

з. со надвременско значење (во пословици): *Бркал лисица, нашол волк; Секој го продава тоа што го направил.*

ѕ. со значење на идност: *Дури да се свртиш, тој си отишол.*

и. рамнодушност кон последиците: *Трчал - не трчал, се виде моето!*

ј. во прашања: *Дали си ги видел? Што си зјапнал?*

к. во благослови и во клетви (со соодветна интонација): *Дал ти Господ добро! Ветрот те завеал!*

Перфектот употребен за прекажување:

а. во врска со првото лице може да се предаде дејството, без да се изрази каков било став: *Кога сум бил мал, сум бил многу немирен; Ноќеска сум се карал со некого на сон; Мртов пијан, сум влегол во црквата и сум почнал да пеам.*

б. во врска со првото лице, кога се изразува ироничен став кон кажаното: *Јас сум му ги зел парите?! Ние сме го молеле?!*

в. во некои примери на прекажаните форми за второ и за трето лице се надоврзува форма за прво лице, која не е прекажана: *Ти си дошол, ама јас не сум бил дома; Или си ме излагал, или сум те излагал - ќе видиме! Тие викале, ама ние не сме чуле.*

г. во прекажувањето најчесто се јавуваат формите за трето лице сингулар и плурал, при што не се изразува дистанцираност или став кон она за што се зборува: *Двајцата премиери се задржале во срдечен разговор.*

д. при прекажувањето може да биде изразен и став: *Според овие извори, ние не сме постоеле!*

ѓ. ставот може да биде изразен и во пословици: *Насон да јаваш коњ, значи добивка* и *Насон да јаваш коњ, значело добивка.* Кога се употребува формата *значи*, авторот изразува став на согласување, а

кога се употребува формата *значело*, авторот се дистанцира, се оградува од тоа верување.

е. прекажувањето може да се однесува и на сегашноста: *Тој вели, не јадел сега.*

ж. непосредно прекажување на сегашни и идни дејства: *Вечерва патувал. Ако си сакал нешто да му порачаш, да си му се јавел.*

ѕ. ова време се употребува и на почетоците на народните приказни: *Си бил еден цар, имал една ќерка, ќерката била многу убава, ама несреќна...*

**Прекажан футур**
(идно прекажано време)

Со ова време изразуваме:

а. прекажување дејства што му одговараат на футурот и на футурот во минатото: *Ќе дојдел кај нас, да не се разболел.*

б. прекажување на повторливо дејство: *Што ќе му текнело, тоа ќе правел.*

в. прекажување на условено дејство: *Не убил никого, ама ќе убиел, ако морал.*

г. неодобрување, чудење (со соодветна интонација): *Е, жена маж ќе тепала!!*

**Плусквамперфект**
(предминато време)

Значења на предминатото време:

а. дејство што се извршило пред некое друго: *Со денови Мире немаше сили да излезе од дома; се плашеше од туѓинските војници што беа надошле оној ден во градот.*

б. минатост само во однос на моментот на соопштувањето, а не сопоставување со некое друго дејство минатото: *Оваа песна одамна не бев ја слушнал.*

в. претполагано дејство, или пак дејство за кое подоцна стануваме свесни: *Сигурно ми беа туриле неколку кофи на главата да се освестам, оти кога ги отворив очите, на душемето имаше вода, а кофата ми стоеше на главата.*

## Императив
(заповеден начин)

Заповедното значење може да се изрази и со други форми:

а. со партикули и извици: *ела! ајде! марш!*

б. со прилози: *напред! назад! надвор! доста!*

в. именки изговорени со извична интонација: *помош! трубачот!*

г. со прашални реченици: *Што плачеш? Што не дојдеш?*

д. со идно време (строга заповед): *Пушката ќе ја оставиш овде!*

ѓ. со идно време и со прашање: *Ќе ми дозволите ли да Ве поздравам?*

Заповедно значење на императивот:

а. императивот се пројавува во дијалошка форма на општење, или пак при директно обраќање. Заповедта може да се реализира во различни нијанси: од строга заповед, до желба, молба, одобрување. Во говорената форма на јазикот ова се изразува со различен вид интонација, а во пишуваниот - со ситуацијата. Во ремарките на драмските текстови може да стои објаснување од типот: брзо, убедувачки, резигнирано и сл. При непосредно општење, може да се обраќаме кон едно или кон повеќе лица: *Бегај горе! Дојдете овде! Дајте му стол да седне! Штеди муниција!* (при обраќање кон повеќе лица).

б. императивот може и да се повторува: *Почекај, почекај сега идам! Отворете! Отворете!* Исто така можат да бидат употребени и синонимни глаголи: *Престани, замолкни! Молчи, не зборувај повеќе!*

в. императивот може да биде придружен од вокативот: *Марко, дојдиваму!*

г. императивот може да биде придружен и од партикули и извици, како и од прилози: *Ајде, брате, оди си! Еј, Коле, однеси го писмово! Молчи тука!*

д. со личната заменка за второ лице сингулар: *Ти остани тука!*

ѓ. императивот се употребува и со зборови што покажуваат молба или покана: *Сослушај ме, те молам! Повели, земи си го детето!*

е. при учтиво обраќање се употребува множина место еднина, придружена често од најучтивиот императив: *Простете! Седнете, Ве молам!*

ж. кога е употребен со заменската форма *си* во т.н. етички датив, императивот има значење на покана, совет: *Седни си! Касни си!*

з. во рамките на кондиционални зависносложени реченици (во рамките на главната): *Ако ти биде здодевно, излези малку надвор! Забележа ли следење, ликвидирај го младичот!*

ѕ. во темпорални зависносложени реченици (во рамките на главната): *Кога ќе ти здодее, оди си!*

и. во финални зависносложени реченици, во рамките на главната: *Викни го да го прашаме!*

ј. Негиран императив: за изразување забрана (прохибитив) се употребува негирана форма, и тоа: со негацијата *не: не оди* (од имперфективни глаголи) и со стариот негиран императив од глаголот *може: немој да одиш; немој да дојдеш* (и од имперфективни и од перфективни глаголи).

к. Сепак, има случаи на употреба на прохибитив од перфективни глаголи со негацијата *не* и тоа во пословици: *Ако е некој улав, не биди му другар! Не речи двапати! Не умри магаре до зелена трева!* (сомневање наспрема некои ветувања); *Не стапи во огнот, не изгори се!* (значење: *Ако не сакаш да се изгориш, не влегувај во огнот*).

л. во сложени реченици, како препорака: *Не наспи се убаво, па цел ден како пијан ќе бидеш!* Значење: *треба да се наспиеш.*

љ. сугерирање на потребата да се изврши дејството: *Ајде, не земи го, па ќе видиш!* Значење: постигнување позитивен ефект.

Б е л е ш к а: Во македонскиот јазик не е обична употребата на негиран императив со негацијата *не* од перфективни глаголи во неговото примарно прохибитивно значење. Во примерите што ги разгледавме доаѓа до израз експресивно-модалната нијанса во значењето.

Неимперативна употреба на императивот

а. Глаголските форми како: *види, гледај, дај, чекај* се јавуваат како помошни зборови, на пример: *Види, види, не знаев за ова! Дај да разговараме за нешто друго!*

б. Императивот може да се јави и со глаголската форма *чини: Која како чини дојди од ова државиве - објави се: "Јас сум слободата!"*

в. Императивот се употребува за означување минати дејства што се повторуваат со извесна правилност, последователност, што се вршат по определен обичај и сл.: *Лоша година. Се погоди врнежливо. Ние сечи ги чаурите, а тоа врне и ги мие.*

г. Со овие форми може да се инсистира на интензитетот на дејството: *Моли се, крши си ја главата од олтарски двери, пак ништо! А јас, чекај, чекај, сон не ме фаќа! Нам дури сега ни кажаа; ги фрливме срповите и трчај вами!*

д. Во сложени реченици: *Сигурно ќе одат и после чекај си ги околу полноќ! Ако го сретнеш, поздрави го од мене! Вади и не клавај - ќе се довади и ќе се изеде! И кога ќе му се тури барут, стој, па слушај пукотници!*

ѓ. Со надвременско значење: *Роди се човек - роб биди...; Старите наведуј се, младите расти, така врви веков.*

Б е л е ш к а: Со употребата на императивот надвор од неговото императивно значење се постигнува впечаток на поживо претставување на дејството, се истакнува неговата интензивност и напрегнатост.

Императивот во фразеолошки изрази

Со императивот, фразеолошките изрази имаат карактер на поттик, совет, предупредување, забрана, желба, молба и сл., на пример: *Отворај очи! Бери ум! Скрши врат! Сечи пола и бегај! Залудо работи, залудо не седи! Со јак не бори се, со богат не топори се! Крени го плаче, легни го молчи!* (гајда).

Императивот се употребува и во поздрави: *Седи со здравје! Оди со здравје!*

**Потенцијал**
(можен начин)

Со потенцијалот означуваме можно, сакано, но неостварено дејство:

а. во условни реченици: *Да може детето да зборува, би ти рекло; Глупост би направил да го истепав.* Во стандардниот јазик потенцијалот се јавува во условни реченици со *кога: Кога би ме оставиле јас да се расправам со тебе, брзо би било сè готово.*

б. претставување на дејството како можно, без поставување услов за негово вршење: *Би сакал да го видам; Би сакал да не е вистина; Зар би дошла во оваа куќа?!*

***Има*-конструкции**

Основното значење на *има*-конструкциите е резултативното. Станува збор за актуелен резултат на конкретно, или пак на обопштено дејство.

а. *имам видено = сум видел*
б. *имав видено = бев видел*
в. *ќе имам видено* (резултативен футур)
г. *ќе имаше видено* (резултативен футур во минатото)
д. прекажани форми: *имал видено.*

## *Сум*-конструкции

Основното значење на овие конструкции е резултативното, но овде има едно ограничување: станува збор за актуелен резултат од конкретно дејство:

*Јас сум дојден со тебе да зборувам.*

## Вербален супстантив
(глаголска именка)

Глаголската именка стои меѓу именките и глаголите.

Со именките ја поврзува фактот дека може да се опредеметува: *јадење - јадења; прашање - прашања; барање - барања* и сл.

Со глаголите ја поврзува фактот дека може да се јави со субјектот и со објектот на дејството.

Кога се јавува со субјектот на дејството, задолжителен е предлогот *на: изгревање на сонцето; треперење на ѕвездите; шумење на водата* и сл.

Кога се јавува со објектот на дејството има две можности:

- ако не е членуван објектот, се препорачува да не се употребува предлогот *на: пишување писмо; пиење вода; нижење тутун* и сл.

- ако е членуван објектот, треба да се употреби предлогот *на: пишувањето на писмото; нижењето на тутунот; читањето на книгата* и сл.

Глаголската именка може да се употреби и како кондензатор на некои зависни дел-реченици во рамките на сложени:

а. темпорални (временски): *На враќање, се сретнавме; На секое фрлање, фаќаше риба.*

б. каузални (причински): *Мира, бесна поради нејзиното безочно однесување, му нареди.*

в. финални (целни): *Александар ја искористил таа ситуација за заземање нови области.*

г. кондиционални (условни): *Дали ќе се подобрат оброците на децата со зголемување на цената?*

д. концесивни (допусни): *И покрај неговото недоаѓање на часови, тој доби потпис.*

Во разговорниот функционален стил може да се појави глаголска именка со која се заменува предикатот: *Седнување јас на*

*санката, спуштање надолу, санката заринкување и јас пагање во една грмушка.*

**Вербален адјектив**
(глаголска придавка)

Глаголските придавки се употребуваат како и другите придавки, со тоа што можеме да ги употребиме и во рамките на:

а. резултативот со *сум: јас сум паднат, станат, прочуен* итн.

б. резултативот со *имам: имам завршено; имам прочитано* итн.

в. во пасивни конструкции: *Гоце е убиен.*

**Вербален адверб**
(глаголски прилог)

Глаголскиот прилог покажува истовременост на дејствата, со тоа што е тој нелична глаголска форма, па не може да се врзува за субјектот: *Одејќи, Марко пееше.*

Глаголскиот прилог можеме да го употребиме:

а. во рамките на една составна независносложена реченица: *Сенките играа, создавајќи весела слика = Сенките играа и создаваа весела слика.*

б. во темпорални (временски) зависносложени прилошко-определбени реченици - во рамките на зависната дел-реченица: *Зборувајќи ми за овој настан, тој плачеше = Додека зборуваше за овој настан, тој плачеше.*

в. во каузални (причински) зависносложени прилошко-определбени реченици: *Имаше и такви што му се потсмеваа, сметајќи го за пијан = ...бидејќи го сметаа за пијан.*

г. во кондиционални (условни) зависносложени реченици, во рамките на зависната: *Ангажирајќи ги сите свои сили, фирмата ќе може да го оствари планираното = Ако ги ангажира сите свои сили...*

д. во концесивна (допусна) зависносложена реченица, во рамките на зависната: *И не напрегајќи се, сфати дека го лажат. = Макар што не се напрегаше, сфати дека го лажат.*

ѓ. во адвербијални определби (прилошки определби за начин): *Орлите летаа кружејќи; Се приближи лазејќи.*

**Вербална *л*-форма**
(глаголска *л*-форма)

Глаголската *л*-форма не се употребува како придавка, туку во рамките на одделни глаголски времиња, како: перфективен и имперфективен перфект, плусквамперфект, прекажан футур.

## ГРАМАТИЧКИ КАТЕГОРИИ НА ГЛАГОЛОТ

При описот на македонскиот глагол, оперираме со три типа категории:

- оние што се однесуваат на учесниците во настанот;
- оние што го карактеризираат самото дејство - процес или настан;
- оние што ги карактеризираат односите меѓу учесниците и настанот што се соопштува со глаголската форма.

**Учесниците во настанот** се карактеризираат со **три категории.** Две од нив се независни од исказот (**бројот** и **родот**), а третата е зависна од исказот (**лицето**). Лицето го означува зборувачот, адресатот и лице односно предмет, идеја и сл. воопшто. Бројот и родот се независни од исказот и кај македонскиот глагол се заемно исклучени: со формата што означува множество не може да се изрази и родот. Бројот и лицето можат да се изразат со проста форма, но не и родот и лицето.

**Настанот или процесот** се карактеризира преку две категории: **аспект (вид)** и **време.** Аспектот го дефинира карактерот на акцијата без однос кон исказот. Скоро секој глагол во македонскиот јазик му припаѓа на еден од двата аспекта: <u>перфективен</u> (свршен) и <u>имперфективен</u> (несвршен). Свршениот вид го означува дејството во целосен вид, а несвршениот вид го упатува вниманието на одвивањето на дејството. Покрај ова има и <u>итеративни</u> (повторливи) глаголи. Времето како граматичка категорија на глаголот го покажува односот меѓу глаголското дејство што го соопштуваме и моментот на зборувањето. Има три типа на времиња: сегашно, минато и идно. Меѓу минатото и сегашното, од една страна, и идното, од друга, може да се постави граница во таа смисла што дејствата именувани со минатото или со сегашното време се реализирале или се реализираат во моментот на соопштувањето. Кај идното време станува збор за дејства

што се очекува да се реализираат, па според тоа, за сè уште нереализирани дејства.

**Односот на учесниците кон процесот и на учесниците во самиот процес** се карактеризира со следниве категории: **модус (начин), транзитивност (преодност), генус (дијатеза, залог).**

Начинот како граматичка категорија на глаголот го покажува односот на зборувачот кон глаголското дејство, оценувајќи го како реално, реализирано, без некој специфичен однос кон него (индикатив), а може да го претстави и како дејство за кое е заинтересиран да се изврши, како дејство што е можно или пожелно, но неостварено. Што се однесува на транзитивноста (преодноста), таа е тесно врзана со синтаксичката функција на глаголот, т.е. со неговата функција, во лична форма, да го изрази предикатот (прирокот) во реченицата. Овој поим е тесно врзан со поимите: валентност, односно конотација. Залогот е, исто така, синтаксичка категорија (се поврзува со пасивот) и се поврзува со емпатијата (застанување на страната на некој од учесниците во дејството).

## Како се реализираат одделните категории?

## ЛИЦЕ

Оваа граматичка категорија кај глаголите стои во тесна врска со личните заменки. Глаголот, како и заменките, има три лица за сингулар и три лица за плурал. Лицето е најчесто определено со самата форма на глаголот, така што, во извесни случаи и не е потребно да се употреби личната заменка.

Формата за **прво лице сингулар** означува определена единка: лицето автор на исказот, лицето што зборува.

Формата за **второ лице сингулар** најчесто означува единка: адресат на исказот, примач на исказот. Меѓутоа, оваа форма може да биде употребена и без обраќање кон определено лице, во општи поставки, констатации: *Работиш и пак немаш.*

Формите за **трето лице сингулар и плурал** се сврзуваат за секој предмет на мислата или лице што се споменува во текот на зборувањето меѓу првите две лица. Покрај ова, третото лице сингулар може да биде употребено со општо, генеричко значење: *Кој носи, не проси.* Од друга страна, безличните глаголи во македонскиот јазик надворешно, граматички, се јавуваат во трето лице сингулар: *Се стемнува; Светка; Врне.*

Формите за **прво лице плурал** означуваат дејства вршени од повеќе лица, меѓу кои спаѓа и зборувачот. Покрај ова, оваа форма може да се јави и кога едно лице зборува за себе во плурал. Овде се работи за авторски плурал во научни и во публицистички текстови. Покрај овој вид плурал има и плурал од скромност, како и плурал на величество.

Формите за **второ лице плурал** се употребуваат за дејства вршени од повеќе втори лица, или за усогласени дејства на второто и третото лице. Покрај ова, второто лице плурал го употребуваме и при учтиво обраќање кон едно лице. Во такви случаи, кога имаме личноглаголска форма, таа е во плурал, а кога имаме глаголско-именски предикат, именскиот дел се јавува во сингулар.

## РОД И БРОЈ

Родот се јавува кај одделни нелични глаголски форми:

- вербален адјектив (глаголска придавка): *напишан, напишана, напишано; ранет, ранета, рането;*
- вербалната *л*-форма (глаголската *л*-форма): *викал, викала, викало; ранил, ранила, ранило;*
- вербалниот супстантив (глаголската именка) има граматички среден род: *носење, сеење.* Кога се опредметуваат, можат да добијат множинска форма: *прашање - прашања.*

Кај глаголите во македонскиот јазик се разликуваат два броја: сингулар и плурал.

## АСПЕКТ (ВИД)

Категоријата на аспектот во македонскиот јазик е тесно сврзана со лексичкото значење на глаголите. Според оваа категорија, глаголите ги делиме на:

- **имперфективни** (несвршени), кои натаму се делат на **дуративни** (трајни) и **итеративни** (повторливи);
- **перфективни** (свршени).

Секој глагол во македонскиот јазик, по правило, има свој вид. Сепак, има и такви глаголи што се нарекуваат **двовидни**, т.е. такви што можат да се употребат и како перфективни и како имперфективни. Од

старите глаголи, од ваков вид се: *праша, руча, вечера, кани, дели, гости.* Како стандарднојазичен двовиден глагол се јавува глаголот *образува*, со значење: *создаде / создава.* Покрај ова, во македонскиот јазик има и една голема група глаголи што се изделуваат и со својот акцент (на вториот слог од крајот) и со односот кон категоријата аспект: тие ѝ припаѓаат на интернационалната лексика; станува збор за глаголите на *-(из)ира: маркира; индустријализира.* На пример: *Тој сега телефонира; Тој телефонираше долго; Тој телефонира* (аорист) *вчера дома.*

Во рамките на **имперфективните** глаголи спаѓаат: **дуративните** и **итеративните.** Дуративните глаголи (*носи, оди, чека*) изразуваат дејство во неговото одвивање. Итеративните глаголи изразуваат дејство што се одвива во етапи, во периодично повторување (*летнува, чукнува*).

**Перфективните** глаголи покажуваат дејство во неговото целосно извршување, и тоа:

- во еден момент: *викне, падне, стане, чукне;*

- во фазни глаголи (за означување почеток, крај или целосно опфаќање на дејството): *доноси, дооди, допише, заноси, заоди, запише, износи, изоди, напише, препише;*

- етапа од дејството: *поноси, пооди.*

Во врска со аспектот, не е важно времетраењето на дејството, туку начинот на неговото претставување: како процес или во заокруженост: *Тој ја пишуваше оваа книга две години,* наспрема: *Тој ја напиша оваа книга за пет години.*

Макар што аспектот на глаголот треба да се апстрахира од конкретната временска измереност, се наложува забелешката дека има вкрстување меѓу категоријата аспект и категоријата време кај глаголите во македонскиот јазик. Како што беше споменато, перфективните глаголи во презент или во имперфект не можат да стојат самостојно. Со партикулата *ќе* образуваат футур или футур во минатото. Се употребуваат и со *да*-конструкцијата, како и со одделни конјункции: со *ако* во кондиционални сложени реченици, како и со *дури да / не, додека да / не* во темпорални сложени реченици. Со темпоралните конјункции и конјункциски зборови: *кога, откако, откога, штом* за изразување идност треба да се употреби партикулата *ќе.*

Што се однесува на отсуството на вербален адверб (глаголски прилог) и вербален супстантив (глаголска именка) од перфективните глаголи, празнината се пополнува со глаголски именки од имперфективните глаголи (најчесто на *-ува),* со кои се фиксира

определен момент: *Пред излегување ѝ кажав = Пред да излезам ѝ кажав.*

Од друга страна, формите за аорист од имперфективните глаголи денес не се обични и можеме да ги сметаме за напуштени.

## ВРЕМЕ

Во рамките на оваа категорија се разликуваат три граматички белези: **сегашност, минатост, идност.** Тие одговараат на основниот образец на нашето снаоѓање во астрономското време.

Во врска со оваа категорија разликуваме:

- време во кое се зборува или момент на зборување,
- време за кое се зборува или момент на дејствување.

Кога се употребува глаголското време според моментот на зборувањето, имаме апсолутна употреба на времето: *Марко доаѓа; Марко дојде; Марко ќе дојде.*

Кога се употребува глаголското време според времето за кое се зборува, имаме релативна употреба на времето: *Знаеше дека мора да учи; Не знаеше дека го предале.*

Македонскиот јазик располага со развиен систем од глаголски времиња: презент, футур, имперфект, футур во минатото, аорист, имперфективен и перфективен перфект, прекажан футур, плусквамперфект, резултатив. Глаголските времиња можат да бидат употребени во примарните и во други значења.

## МОДУС (НАЧИН)

Со оваа глаголска категорија се изразува ставот на зборувачот кон дејството за кое информира.

Покрај индикативот, македонскиот јазик располага со следниве начини:

- императив (заповеден начин), со кој доаѓа до израз заинтересираноста на зборувачот за вршење / извршување на дејството: *Отвори го прозорецот, те молам!*
- потенцијал (можен начин); со овој начин доаѓа до израз ставот на зборувачот за можно дејство: *Би отишол во Париз.*

- *да*-конструкција, со која се изразува можност за вршење на дејството, поттик и сл. *Да одиме!*

- прекажаност со перфект и со прекажан футур: *Марко дошол; Марко ќе дојдел.*

- претпоставувачки начин: *Рафалот ќе да му рече дека некој сепак мисли на неговиот крај; Возот ќе да е дојден.*

## ТРАНЗИТИВНОСТ (ПРЕОДНОСТ)

Глаголите се делат на **транзитивни** и **интранзитивни** во зависност од тоа дали може глаголот да се јави со директен објект или не. Транзитивните глаголи можат во реченицата да бидат употребени и без директен објект, како и со него, додека интранзитивните, по правило, не се јавуваат со директен објект.

Транзитивноста е во тесна врска со **валентноста на глаголите** (други термини: **интенција, конотација**). Валентноста на глаголот значи способност на глаголот во реченицата да отвора празни места околу себе за субјект, директен или индиректен објект, пропозиционален објект и адвербијална определба. Од валентноста на глаголот зависи структурата на реченицата: *Грми; Марко молчи; Марко купи куќа; Марко гради куќа; Марко им подари на децата книги; Марко им испрати писмо на своите родители.*

Границата меѓу транзитивните (преодните) и интранзитивните (непреодните) глаголи во македонскиот јазик (но не и само во него) е прилично затемнета. Границата всушност се поместува во таа смисла што некои интранзитивни глаголи можат да се сретнат и со директен објект во реченицата.

За оваа појава можеме да ги наведеме следниве причини:

- образување вербални адјективи (глаголски придавки) и од транзитивни и од интранзитивни глаголи: *вратен, легнат, паднат, платен, поканет, седнат, станат* и сл.

- сличностите во лексичките значења на некои глаголи: *умре* по асоцијација на *убие: Го умреа човекот;* глаголот *зајде* е интранзитивен, но по асоцијација со *огрее* може да се употреби и како транзитивен: *Сонце ме зајде* итн.

Општо, може да се каже дека станува збор за појава карактеристична за народниот и за разговорниот јазик, а може да се

сретне и во уметничката литература: *Јас ќе ми те најадам; Ме седна на еден стол; Двапати да умираш еден ист човек, тоа веќе не може да се прости! Мајка ги замижа очите; Ја нанишани цевката право во нега; Беше ги слегле во едно нивиште и веќе им ги врзуваа очите* и сл.

## Рефлексивни (повратни) глаголи

Терминот рефлексивни (повратни) глаголи може да се однесува на две групи глаголи:

а. вистински рефлексивни (повратни): *се мие; се чешла* и сл., кај кои дејството го врши вршителот врз самиот себе. Во изразите од типот: *се мие раце, се мие лице* имаме прецизирање на оној дел од телото на вршителот на дејството врз кој се извршува тоа дејство.

б. заемно рефлексивни: *се тепа, се бори, се мечува, се познава, се разделува, се согласува, се сака.*

Б е л е ш к а: За пример можеме да го земеме глаголот *сака:*
а. *сака некого, нешто* (транзитивен)
б. *се сака себеси* (рефлексивен)
в. *М. и М. се сакаат* (заемно рефлексивен)
г. *Алвата кај нас многу се сака* (пасив)
д. *За да се постигне тоа, се сака многу работа* (имперсонално - безлично).

Повратната заменска форма *се* се употребува и во други случаи:

1. во пасивни реченици: *Фамилијата ни се клевети од комшиите.*

2. во имперсонални (безлични) реченици:
а. (со безлични глаголи) *Се стемнува; Се разденува;*
б. (со глаголи што се употребени во безлична форма) *Овде се јаде добро; Здраво е да се спие покрај отворен прозорец.*
в. во безлични конструкции од типот: *Ми се учи = Имам волја за учење.*

3. нерефлексивни глаголи со *се*, кај кои заменската форма е дел од глаголот како лексичка единица: *се смее, се радува, се весели, се чуди, се плаши, се противставува, се откажува, се гордее, се занимава.*

## ГЕНУС / ДИЈАТЕЗА (ЗАЛОГ)

Категоријата залог се однесува на разликувањето меѓу активот и пасивот. Во македонскиот јазик нема одделни пасивни форми, така што тие не се учат во рамките на морфологијата, со оглед на фактот дека вербалните адјективи (глаголските придавки) се образуваат и од транзитивни и од интранзитивни глаголи. Покрај ова, има и транзитивни глаголи што не добиваат пасивно значење, на пример: *Јас сум ранет* наспрема *Јас сум ручан* (= *Јас сум ручал*).

Пасивна реченица се добива со промена на синтаксичките функции на субјектот и на директниот објакт (акузативот), кој станува субјект. Предикатот може да биде двојно оформен:

1. со глаголот *сум* и вербален адјектив (глаголска придавка) од преоден глагол со пасивно значење: *Марко беше ранет во воените судири во 2001 година.*

2. со заменската форма *се* и глаголот во лична форма: *Ливадите се косат повеќепати во годината.*

## ЗБОРООБРАЗУВАЊЕ НА ГЛАГОЛИТЕ

Извесен број глаголи се неизведени со суфикси или со префикси. Такви се, на пример: *бере, брани, мисли, може, моли, носи, сака* и др.

Глаголите можат да бидат изведени од **именски** и од **придавски основи**, и тоа:

- *и*-група: *господари, се грижи, се класи, сведочи, снежи, се тревожи; безделничи* и др.
- *а*-група: *боледува, векува, војува, жртвува, слугува, фабрикува, филмува, царува, цинкува, штрајкува; дејствува, покровителствува, суштествува; анатемоса, вароса, се дамлоса, се земјоса, се куртулиса; агитира, тероризира* и др.
- *е*-група: *владее, сивее, слабее, црнее* и др.

Глаголи изведени од **броеви, заменки и прилози**:

*двои, десеткува, едначи; ништи, самува; доцни, назадува, напредува, се противи* и др.

Глаголи изведени од **извици и ономатопеи**:

*врека, гака, грака, квака, кукурига; брмка, гровка, креска, лелека, цивка; квикне, крекне, мјаукне, офне, ухне, шушне; ѕуни, квичи* и др.

Глаголи изведени од **глаголи:**

- *а*-група: *ручка, светка, чепка* и др.
- *и*-група: *блескоти, тресколи; шумоли* и др.
- *е*-група: *бркне, гибне, дремне, зобне, кривне, трепне* и др.

Глаголи изведени со **префиксација** (македонски префикси):

*вдене, возвиши, долази, завитка, излета, наврне, наддаде, обвие, одвее, покрие, поврие, подѕида, преброди, преплива, препише, предводи, приближи, приседне, прогледа, размачка, се соживее, состави* и др.

Глаголи изведени со **туѓи префикси**:

*деблокира, дисквалификува, реактивира* итн.

**Сложени глаголи**:

*благослови, богохули, видоизмени, злоупотреби, раководи, се самоуништи* и др.

## ПРЕПОЗИЦИИ (ПРЕДЛОЗИ)

Препозициите (предлозите) изразуваат граматички значења во чиста форма, но ги изразуваат несамостојно, поврзувајќи се со именски зборови во реченицата. За јазик како македонскиот, без падежни форми на именските зборови, препозициите (предлозите) се од особена важност и овозможуваат изразување на низа синтаксички функции, се разбира, употребени заедно со именскиот збор.

Во оваа граматика го користиме трудот на Тодор Димитровски *Значења и употреба на предлозите во македонскиот литературен јазик*, Скопје 1956, *Граматиката на македонскиот литературен јазик* од Блаже Конески, Скопје 1966, *Значења и употреба на предлогот НА во современиот македонски јазик* од Благоја Корубин, објавен во

книгата *На македонскограматички теми* Скопје 1990, *Толковниот речник на македонскиот јазик (А-Ж)*, Институт за македонски јазик, Скопје 2003, како и од *Македонско-рускиот речник* под редакција на Рина Усикова, Скопје 1997.

**БЕЗ а.** означува немање, лишеност, недостиг: *јадење без сол; куќа без стопан.* **б.** особина, карактеристика, квалификација: *човек без душа; воин без страв.* **в.** отсуство на мал дел од целина: *часот е десет без една минута.* **г.** модално (начинско) значење: *Работевме без волја.* **д.** кондиционално (условно) значење: *со такви луѓе тешко се комуницира без триење.* **ѓ.** концесивно (допусно) значење: *го избрале за шеф без исполнување на конкурсните услови.* **е.** со *да*-конструкцијата во сложени реченици: *Без да се колеба, му рекол сè; Без да учиш, не можеш да научиш; Успеа без да вложи голем труд.* **ж.** со конјункцијата (сврзникот) *и: Јунак и без оружје е јунак.* **з.** со негацијата *не: Го кажа тоа не без интерес.*

Во фразеолошки изрази: *дваjца без тројца* (малкумина); *без време умре* (умре млад) итн.

**ВО, В а.** просторанствено значење (место или правец): *Живее во Долна Долина; Мајсторот влезе во магацинот.* **б.** временско значење: *Во младоста беше немирен дух.* Со деновите во неделата: *во среда = секоја среда; в среда = идната среда; во средата = минатата среда.* Од ова отстапува денот *вторник*, па се разликува само: *во вторникот = минатиот вторник* и *во вторник* (ако е значењето *секој вторник*, може да се употреби оваа заменска придавка, а ако е значењето *следниот вторник*, ова може да се искаже и на споменатиот начин. **в.** начинско значење: *Зборуваа во четири очи.* **г.** посочување на особено карактеристичен дел од телото: *Дебел е во вратот.* **д.** премин од една состојба во друга: *Селото се претвори во гратче.* **ѓ.** состојба: *Тој е во години.* итн.

Фразеолошки изрази: *Се најде во небрано* (непријатна ситуација); *Му влезе во играта* (му ги откри намерите) и др.

**ВРЗ а.** просторанствено значење: *Паднал врз некој стог со сено и така се спасил.* **б.** дејство што е насочено против некого или против нешто: *Во Советот за безбедност е осудена инвазијата врз Ирак.* **в.** натрупување на еднакви предмети како резултат на позабрзано вршење на некое дејство: *Пушеше цигара врз цигара.* **г.** вообичаено читање на дропките во математиката, како и во некои адреси: *4/2 = четири врз два; Улица "Даме Груев" бр. 45/3 = бр. четириесет и пет врз три.*

**ДО а.** пространствено значење: *Се поздрави и седна до него.* **б.** досегање до некоја граница, вршење на дејство до определено место: *Дојдов до потокот и се вратив.* **в.** истородни поими во нареденост: *Сето кажување му беше лага до лага.* **г.** временско значење: *До пензионирањето бил раководител на Одделението за современ јазик.* **д.** временска отсечка: *По неколкуте гранични инциденти, дојде до заладување на односите.* **ѓ.** насоченост: *Се обратив до Министерството за образование.* **е.** заедно со пепозицијата *од: Од Скопје до Охрид се одело само преку Битола.* итн.

Фразеолошки изрази: *Од игла до локомотива* (сè); *Од ноќ до ноќ* (постојано) и др.

**ЗА а.** основно значење: цел, намена, предназначување: *Подароков е за син ми; За маки сме ние, мајките, родени.* Во врска со ова, предлогот *за* се јавува во финалните (целните) зависносложени реченици заедно со *да*-конструкцијата: *Тој дојде за да разговара со мене.* **б.** пространствено значење (правец и место): *Овој пат води за Битола; Се држи за вратата; Тој е за глава повисок од него.* **в.** причина: *За непочитување на родителите, тие се откажаа од него.* **г.** за изразување убави желби: *За многу години денешен!* итн.

Фразеолошки изрази: *рака за рака; за среќа; за жал; за прв пат* и сл.

**ЗАД**: овој предлог има јасно пространствено значење (место и движење): *Зад куќата имаше голем двор; Ние одевме зад него.*

**ЗАРАДИ**: во овој предлог се преплетуваат финалното и каузалното значење: *Дојдовме, право да си кажеме, само заради тебе; Заради неа го јадов овој ќотек.*

**КАЈ а.** пространствено значење: *Отидовме кај него на гости.* **б.** временско значење: *Кај Митровден ќе се вратиме дома.*

**КОН а.** пространствено значење (правец, насоченост, свртеност): *Патот кон селото води низ шума; Таа се свртела кон детето и кон девојката и им рекла да молчат.* **б.** временско значење: *Ќе преминеме најпрвин на еден краток оцрт на нашиот народен живот кон половината на 19 век.* **в.** интересирање, чувство спрема некого или спрема нешто: *Љубовта кон татковината е природно чувство кај секој човек.* и др.

**МЕЃУ а.** пространствено значење (движење меѓу истородни предмети, лица, појави) *Тој шета меѓу дрвјата; Меѓу Скопје и Белград*

*постојат различни патни врски.* **б.** временско значење: *Периодот меѓу двете светски војни беше богат со настани.* **в.** со преносно значење: *Селото беше меѓу два огна.*

Фразеолошки израз: *меѓу другото.*

**МЕСТО**: замена на едно лице, предмет, поим со друго лице, предмет, поим: *Место црковната книжнина се јавува литература со граѓанска содржина.*

Со *да*-конструкцијата овој предлог образува сложен сврзник: *Место да седиш овде, стани, прошетај малку!*

**НА** е најчестиот предлог во македонскиот јазик.

Тој се јавува пред сè во граматичка служба:

а. со глаголски именки го воведува вршителот на дејството: *раскажувањето на дедото;*

б. со глаголски именки го воведува и објектот на дејството: *берењето на тутунот*;

в. го воведува индиректниот објект: *му реков на детето;*

г. воведува и именки зависни од други именки: *убавиот брег на нашето најголемо езеро.*

Значења на предлогот *на:*

**а.** пространствено значење (место и правец): *На врвот од планината има една пештера; Тие го заковаа и Риста на крст; На тој сектор се постигнати големи успеси; Асене, идат на нас, гледај...* **б.** финално значење: *Главните напори беа насочени на завршување на програмата за индустријализација.* **в.** темпорално значење: *Збирај на младост, за да имаш на старост; Јас одам в црква само на Велигден и на Божик.* **г.** модално (начинско) значење: *Тој бил на шега егумен; Нозете му се на потскок.* **д.** кондиционално (условно) значење: *Ни на богатство радувај се, ни на сиромаштија жали; На гладно срце не чини да пиеш вода.* и др.

Фразеолошки изрази: *на брзина; на брза рака.*

Здравица: *на здравје!*

**НАД а.** пространствено значење (и во преносна смисла): *Над градот летаа авиони; Нашата работа над националната историја допрва се разгранува.* **б.** надминување на некоја граница: *Тој има над триесет години.* **в.** превладување, повисока власт: *Јас сум над него; И над тебе има власт.* **г.** сосредоточеност на некоја работа: *Работата над Толковниот речник е тешка.* **д.** за укажување на повисок степен на пројавената особеност: *Марко беше јунак над јунаци.*

**НИЗ а.** пространствено значење (место и правец) (и во преносна смисла): *Патот минува низ селото; Низ лицето ѝ се стркалаа јадри солзи; Низ маки и страдања минавме дури да ја добиеме слободата.* **б.** темпорално (временско) значење: *Низ целиот 19 век македонското граѓанство имаше главен збор во економскиот и културно-политичкиот живот на нашиот народ.* **в.** модално (начинско) значење: *Таа зборуваше низ солзи.*

**ОД** Овој предлог, како и предлогот *на*, се јавува со граматичка служба:

- со атрибутивна функција со именки или со заменски зборови: *рамката од прозорецот; раскази од Блаже Конески; поетот од Охрид; маса од дрво;*

- во пасивни реченици го воведува вршителот на дејството (субјектот од активната реченица): *Марко е пофален од Илија.*

- во рамките на глаголско-именски предикат: *Јас сум од Штип = Јас сум штипјанец.*

Значења на предлогот *од:*

**а.** пространствено значење, пред сè правец, но и произлез: *Падна од дрвото; Излезе од собата; Од мостот почнува новиот дел од градот; Тој е од Русија.* **б.** темпорално (временско) значење: *Од вчера не ми се работи; Закон за употребата на македонскиот јазик од 1998 година; Делата на Мисирков од почетокот на 20 век.* **в.** количествена карактеристика: *Ми даде банкнота од петстотини денари; Ова е шише од еден литар.* **г.** карактеристика: *Ова е настан од особена важност.* и др.

Фразеолошки изрази: *од ден на ден; од утро до вечер; од човек на човек* и сл.

**ОКОЛУ а.** пространствено значење: *Насекаде околу селото поставија стража.* **б.** темпорално значење: *Околу два месеца го чекав твоето писмо.* **в.** каузално значење: *Околу тоа прашање се разви жива дискусија.*

**ОСВЕН а.** исклучување (и во сложени реченици со некои сврзници): *Освен тебе, никого немам; Нема да оди таму, освен ако е луд; Ништо не ми може, освен да ме отпушти од работа; Никогаш не пее, освен кога се радува; Ништо не му реков освен што го замолив да ми ги врати парите.*

**ПО а.** пространствено значење (место и правец): *Тој слегува по скалите; Марко шета по паркот; Ние им одиме по трагите.* **б.**

темпорално значење: *По смртта на дедото фамилијата се растури; По цели денови тагува.* **в.** цел, причина за дејството: *Сватовите отидоа по невестата.* **г.** модалност (начин): *Писмото го прати по пошта.* **д.** особеност, вид дејност: *Тој е добар по природа; Марко е професор по математика.* **ѓ.** во математиката: *Два по пет е десет.* и др.

**ПОД а.** пространствено значење: *Под масата си играше детето на гостинот.* **б.** услови за некое дејство: *Нашата работа се одвива под контрола на маситe.* **в.** модално (начинско) значење: *Под непосреден впечаток од виденото, ја напиша таа репортажа.* **г.** размер, граница, меѓа: *Температурите се под нулата.* **д.** опфаќање, покривање (со преносно значење): *Под тој поим разбираме определена содржина.*

Фразеолошки изрази: *под наслов; под услов; живее под кирија; се насмевна под мустак* и др.

**ПРЕД а.** пространствено значење (и преносно): *Застана пред портата и се замисли; Пред критиката излегувам со чиста совест.* **б.** темпорално значење: *Во Скопје дојдов пред дваесет години.* **в.** заедно со *да*-конструкцијата во сложени реченици: *Тие си отишле пред да дојдам јас дома.*

Фразеолошки израз: *пред сè.*

**ПРЕКУ а.** пространствено значење (и преносно): *Селото е преку девет планини; Помина преку мостот; Не може да се премине преку беспорните историски факти.* **б.** темпорално значење: *Преку летото тие си одат во Охрид.* **в.** средство: *Преку училиштата, книгите, театарот, радиото итн. се шири литературниот јазик.*

Фразеолошки изрази: *преку волја; преку ноќ* и сл.

**ПРИ а.** пространствено значење: *Таа отишла дома при татка си* (пообично: *кај*). **б.** темпорално значење: *При издавањето на потврдите, граѓаните треба лично да присуствуваат; При крајот на дваесеттиот век се случи промена на општественото уредување во многу држави од Европа.* **в.** во сложени реченици: *При сè што го разбирам, не можам да го оправдам неговото однесување.*

Фразеолошки израз: *не сум при пари.*

**ПРОТИВ а.** негативна насоченост: *Нашиот народ се бореше против окупаторот, за слобода.* **б.** во упатства за употреба на различни видови средства: *крем против болки во зглобовите; средство против комарци.* **в.** при гласање: *Кој е за, а кој е против?*

**СО а.** друштво, заедница, како и прекин на друштвото или заедницата: *Со луѓето од Сланско добро си живееме; Тој прекина со нив.* **б.** средство, орудие (и во преносна смисла): *На кантар студен со туч го мерат; Таа статија е полна со внатрешни противречности.* **в.** својство, особеност: *Тој е човек со големи способности.* **г.** начин на вршење на дејството: *Одев со грутка на срце и каракамен на гради.* **д.** темпорално значење: *Со женењето негово, свршија убавите ергенски дни.* **ѓ.** количество, множество: *Со илјадници луѓе одеа накај стадионот.* итн.

Фразеолошки изрази: *со убави желби; со здравје!; во врска со...; во согласност со...; со оглед на...; со помош на...*

**СПОРЕД а.** сообразеност: *Според нашите книги, излегува дека нашата фирма работи со загуби; Овој автор, според некои научници, работел многу на своето усовршување.*

**СПРОТИ а.** пространствено значење: *Паркот се наоѓа спроти зградата на општината.* **б.** темпорално значење (непосредно пред): *Ноќ спроти Водици.* и др.

**СРЕД(Е) а.** пространствено значење (и во преносна смисла): *Итра лисица среде стапица; Среде смеата песна се изви.*

**У.** Овој предлог се среќава во некои говори, во народната поезија и кај поетот Коста Рацин: *Тутуни тагoвно у монопол редиш.*

***

Во македонскиот јазик, како и во другите јужнословенски јазици, се употребуваат по два предлога, на пример: *Господ да те чува од лоши пријатели, та за од душмани сам ќе се чуваш; За на свадба чекај да те канат двапати, а за на умрен сам оди!*

Тодор Димитровски наведува примери за споеви со следниве предлози: *во, до, за, на, од, освен, по, со.* Примери: *Во сред слепи и ќорав е цар; Појди до зад кука; Овој пат е за кон Велес; На по две места појдовме; И одеднаш, од зад буките, свикаа многу гласови; Со на Стојана син му другар бев* и сл.

# КОНЈУНКЦИИ И КОНЈУНКЦИСКИ ЗБОРОВИ
(сврзници и сврзувачки зборови)

Конјункциите (сврзниците) се дефинирани како граматички зборови со кои се изразуваат односите меѓу јазичните единици (реченични членови или реченици) и тоа со нивно поврзување.

Конјункциите се делат на:

а. координациски (се јавуваат во независносложените реченици);
б. субординациски (се јавуваат во зависносложените реченици).

Во рамките на координациските сврзници спаѓаат:

а. копулативни (составни): *и, ни, ниту, па, та, не само што - туку и.*
б. адверсативни (спротивни): *а, но, ама, туку, ами, меѓутоа.*
в. дисјунктивни (разделни): *или; или - или, било - било, ја - ја; ту - ту, де - де, час - час; и - и, ем - ем, ни - ни, ниту - ниту.*
г. ексклузивни (исклучни) со сврзувачки средства: *само, само што, освен што, единствено, единствено што.*
д. конклузивни (заклучни) со модални зборови: *значи, веројатно, сигурно* и сл.

За овие сврзници се вели дека не припаѓаат на ниедна од речениците во кои се наоѓаат.

Во рамките на субординациските сврзници спаѓаат:

а. декларативни (исказни): *дека, оти, како, што, да.*
б. темпорални (временски): *кога, штом, само што, тукушто, штотуку, откако, пред да, додека, додека да, додека не, дури, дури да, дури не.*
в. каузални (причински): *зашто, бидејќи, затоа што, поради тоа што, заради тоа што.*
г. консекутивни (последични): *толку, толкав, таков*(во главната дел-реченица) - *што; така што.*
д. финални (целни): *да, за да.*
ѓ. кондиционални (условни): *ако, да, без да, ли, кога би - би, доколку.*
е. концесивни (допусни): *иако, макар што, при сè што, и покрај тоа што; и да.*

ж. модални (начински): *како да, така* (во главната делреченица) - *што,* како и со модални зборови од типот: *божем, небаре, чиниш* и сл.

За овие сврзници важи тврдењето дека ѝ припаѓаат на зависната реченица.

Конјункциските (сврзувачките) зборови се јавуваат во релативните (односните) и во еден вид декларативни (исказни) реченици. За нив е карактеристично што покрај сврзувачката функција имаат и функција на член на зависната реченица. Примери: *Ме прашаа кого да испратат; Му советувавме каде да оди; Старицата со која се сретнавме нè потсети на нашата мајка; Ќе си одам тогаш кога ќе почувствувам потреба за одмор.*

## ПАРТИКУЛИ (ЧЕСТИЧКИ)

Партикулите се дефинираат како помошни зборови што му овозможуваат на говорното лице да се надоврзе на контекстот или на конситуацијата и да изрази различни нијанси на значењето на одделни зборови или реченици. Партикулите претставуваат хетерогена група, во која влегуваат и некои сврзници и прилози, но надвор од нивните основни функции и значења. Одделни партикули учествуваат во градењето на некои форми (глаголски, заменски), а поголем број партикули играат важна ролја во рамките на модалната карактеристика на исказот. Други, пак, учествуваат во поврзувањето на одделни реченици или групи од реченици, со што се јавуваат како средства за поврзување во рамките на текстот.

Видови партикули:

а. потврдна: *да;*

б. одречни: *не, ни, ниту;*

в. прашални: *дали, ли, нели, зарем;*

г. во градење на потенцијалот: *би;*

д. за означување идност: *ќе;*

ѓ. заповедно-желбени: *нека, да;*

е. показни: *еве, ене, ете;*

ж. неопределени: *годе, било;*

з. присоединувачки: *и, исто така, притоа;*

ѕ. изделувачки: *само, единствено;*

и. спротивно: *меѓутоа;*

ј. засилувачки: *просто, дури, пак;*

к. доточнувачки: *токму, одвај, скоро;*

л. истакнувачки: *и, пак, просто, дури, барем;*
љ. определувачки: *имено, токму.*

## ИНТЕРЈЕКЦИИ (ИЗВИЦИ) И ОНОМАТОПЕИ

Интерјекциите (извиците) се непосредни изразувачи на емотивната (или експресивна) функција на јазикот.

Со нив изразуваме:

- чувствени рефлекси: *оф! леле! ух! ех!*
- привлекување на вниманието на соговорникот: *еј! ехеј! аха! па-па!*
- влијание врз неговата волја: *о-рук!*

Ономатопеите ги употребуваме за имитирање звуци, кои можат да бидат од различен вид: имитирање на звуците што ги произведуваат животните, птиците и сл., како и имитирање на звуците од природата: *мјау, ав-ав, кукуригу; кра-кра, крц, клоп-клоп* и сл. Од ономатопеите може да се изведат глаголи, што сведочи за нивниот предикативен карактер: *мјаукне, крцне* и сл. Може да се каже: *Го фатив и трас од земја*, а може и: *Го фатив и го траснав од земја.*

## МОДАЛНИ ЗБОРОВИ

Во рамките на реченицата се јавуваат и такви зборови или изрази со кои се дава личниот став на зборувачот спрема кажаното. Овие зборови и изрази се регрутираат од различни зборовни класи, а модалноста што ја изразуваат може да биде од различен вид:

- однос кон реалноста: *сигурно, бездруго, можеби;*
- емоционален однос: *белки, божем;*
- однос кон другите факти во исказот - сумирање, коментар и сл.: *значи, главно, впрочем, најпосле* итн.

Отворен е списокот на модалните изрази: *за среќа, за големо чудо, без сомнение, во крајна линија, на крајот на краиштата* и сл.

Постојат и други именувања за оваа зборовна класа: модални модификатори, модални коментари, дискурсни обележувачи, текстуални сврзници.

# СИНТАКСА

Синтаксата е дел од граматиката. Таа ги проучува единиците повисоки од збороформите, и тоа: **синтагмите, речениците и врзаниот текст** и тоа, главно, на планот на изразот (формата), но не запоставувајќи ја содржината (значењето).

Покрај морфолошките средства, во градењето на реченицата играат определена улога и други фактори, меѓу кои на прво место ќе ги разгледаме **специјализираните синтаксички средства.**

Специјализираните синтаксички средства се:

а. **интонација,**
б. **конотација,**
в. **конкретни показатели.**

Под **интонација** во синтаксата се подразбира промената во височината на основниот тон. Нејзината функција е двојна:

а. разграничувачка (делимитациска),
б. модална.

Делимитациската функција на интонацијата се состои во тоа што таа го означува почетокот и крајот на реченицата, со што ја одделува од другите.

Модалната функција на интонацијата се состои во тоа што со неа се изразува ставот на зборувачот за односот на содржината на исказот и она што се случило / се случува во светот околу нас.

Се разликуваат три основни вида интонација: **исказна, прашална и извична.** Со исказната интонација зборувачот ја става содржината на исказот во согласност со реалноста. Прашалната интонација изразува колебање: зборувачот претпоставува најмалку две можности, од кои ќе избере една. Со извичната интонација се изразуваат емоции, а со заповедната, како нејзина разновидност, зборувачот ја изразува својата заинтересираност за вршење на неизвршено дејство.

Покрај ова, треба да се води сметка и за **паузата**, која служи за олеснување на расчленувањето на говорниот тек на одделни значенски целини.

**Синтаксичката конотација** се базира на тоа дека некои зборовни класи отвораат покрај себе места за определени видови други

класи. Конотацијата произлегува од значенската некомплетност на зборовните класи што конотираат. Групата составена од збор што конотира и од отворени места за определени зборовни класи, ја нарекуваме **синтаксичка шема**. Шемите му припаѓаат на јазичниот систем. Улогата на говорното лице се состои во тоа да избере еден член на конотираната класа и да го постави покрај зборот што конотира.

Глаголите конотираат именки (или зборови со именска функција, или пак нивни еквиваленти) за да можат да оформат комплетна реченица.

Второ име за синтаксичката конотација (К. Билер) претставува терминот **валентност** (Лисјен Тениер).

Накусо ќе се задржиме на конотацијата / валентноста на adiektivi (придавките) и на verba (глаголите).

Придавките конотираат именки, зашто самите именуваат еден несамостоен дел на појавата. Според тоа, адјективите се најмалку едновалентни: *добар човек; убав град.* Придавката го стеснува обемот на именката, а ја збогатува нејзината содржина. Покрај ова има и двовалентни придавки: *човек **задоволен** од животот.*

Валентноста на глаголот се состои во неговата способност да отвора пред и зад себе места за определени зборовни класи, со што се добива синтаксичката шема на реченицата во определен јазик. Глаголите можат да бидат: **нулти / авалентни, едновалентни, двовалентни, тривалентни.**

Валентноста отвора еден специфичен агол на гледање на структурата на реченицата, особено онаа со едно предикативно јадро. Анализата на валентноста треба да содржи три компоненти:

а. да се определи бројот на празните места што ги отвора глаголот;

б. да се определат синтаксичките функции на зборoформите што ќе ги исполнат празните места;

в. да се определат семантичките карактеристики на зборoформите.

Како **нулти** или **авалентни** се сметаат безличните глаголи: *грми, светка, се стемнува, се разденува.* Сепак, треба да се каже дека кога ги употребуваме овие глаголи, во поширокиот или во потесниот контекст има податок за времето, за местото или за начинот на одвивање на тие дејства, па според тоа има место за адвербијална определба за место, за време или за начин.

**Едновалентни** се глаголите што отвораат едно празно место (пред себе) за вршителот на дејството или за носителот на состојбата, односно за субјектот, на пример: *боледува, дипломира, ергенува, молчи, плаче.* Сепак, и овде треба да се нагласи дека практично со

секој ваков глагол треба да се предвиди уште некое факултативно празно место: адвербијална определба за време, за место, за начин, или пак препозиционален објект.

**Двовалентните** глаголи отвораат две празни места, едно пред себе за субјектот, а друго зад себе и тоа место може да биде пополнето со различни реченични членови: *гради, купи, удри, се бори, влезе, излезе.* Сите овие глаголи можат да добијат различни реченични членови: првите три добиваат директен објект, *се бори* добива препозиционален објект, а последните два добиваат адвербијални определби за место.

**Тривалентните** глаголи можеме да ги претставиме прво со оние што отвораат празни места за субјект, за директен и за индиректен објект: *врачи, даде, испрати, подари.* Како тривалентен можеме да го сметаме и глаголот *ангажира*: има субјект, има директен објект, како и препозиционален објект.

**Во реченицата, глаголот во лична форма е конститутивен член на реченицата и истовремено конотирачки.**

**Конкретните показатели** или **конекторите во најширока смисла** се средствата за сврзување.

Конкретни показатели се:

**- препозициите,**

**- конјункциите и конјункциските зборови,**

**- партикулите.**

Препозициите како конкретни показатели го сигнализираат видот на зависноста на една именка (именска група) наспрема глаголот во лична форма, или пак наспрема друга именка (именска група).

Конјункциите претставуваат логичко-граматички показатели на карактерот на врската меѓу две именки (именски групи) или меѓу две дел-реченици.

Конјункциските зборови, покрај сврзничката, вршат и функција на членови на дел-речениците во кои се јавуваат: такви се прашалните и релативните заменски зборови.

Дел од партикулите изразуваат различни модални категории, а другите служат како средства за поврзување во рамките на текстот.

## СИНТАКСИЧКИ ВРСКИ

**Предикацијата** е најважниот поврзувачки однос во реченицата. Со предикацијата доаѓа до израз мисловната активност на зборувачот во врска со светот околу него: на предметите, на лицата, на појавите итн. им предицира (припишува, прирекува) дејства, состојби, особености и така ги поврзува, или пак, во случаите кога се во

прашање природни појави и процеси без можност да се именува вршителот, ги актуализира тие појави во времето, во местото, или во начинот.

Основна граматичка форма на предикацијата е личноглаголската форма бидејќи таа ги изразува актуализирачките, т.е. предикативните категории: времето и начинот. **Основна функција на предикацијата е создавање реченица.**

Синтаксичката врска што ги опфаќа или ги покрива сите други се нарекува **акомодација (приспособување).**

Основни видови синтаксички врски или односи се **координацијата** и **субординацијата.** Кај координацијата поврзаните елементи се на исто рамниште, а кај субординацијата еден или повеќе елементи му се подредени на еден надреден елемент. Во рамките на координацијата зборуваме за **координатори** (*и, или, ниту*), а во рамките на субординацијата зборуваме за **субординатори** (*ако, иако; со, во*).

На преминот меѓу координацијата и субординацијата можеме да ја поставиме **апозитивната врска**, која се воспоставува кога ќе поставиме покрај еден, основен елемент - друг со иста вредност: *Гевгелија, најјужниот град во Република Македонија.*

Во рамките на субординацијата се изделуваат два вида врски: **конгруенција (согласување)** и **рекција (управување).**

Конгруенцијата се состои во тоа што два или повеќе елементи се приспособуваат еден кон друг во една категорија (род, број, лице и сл.) во рамките на дадена синтаксичка конструкција: *интересна книга; интересно списание; интересни весници; Тој патува; Тие патуваат.* Специјален вид конгруенција се воспоставува меѓу субјектот и предикатот, при што субјектот ја диктира формата на предикатот и тоа во: лице, род и број.

Рекцијата се реализира на следниов начин: главниот и зависниот член не се приспособуваат според некоја категорија, туку е зависниот регуван (управуван) во извесна категорија. Рекцијата може да биде **силна и слаба**. За силна рекција се смета односот меѓу личноглаголската форма и директниот објект, а за слаба рекција се зборува во случаите кога се јавуваат: индиректниот, препозиционалниот објект и адвербијалната определба.

Терминот **детерминација** овде се употребува во потесна смисла: во врска со определувањето од референцијална гледна точка. Во согласност со ова, **детерминатори** ќе бидат оние јазични средства со кои се определува референцијалната карактеристика на именката (именската група).

Термините **атрибуција** и **модификација** ги сметаме за блискозначни. Атрибуцијата се сфаќа (во духот на терминологијата на

класичните јазици) како припишување, придавање, додавање признак и сл. Терминот модификација се однесува на фактот дека зависните членови го определуваат главниот од гледна точка на некоја негова особеност, го модификуваат. Членот што модификува се нарекува **модификатор**, па може да се каже дека имаме **премодификатори** и **постмодификатори** (*бела куќа, куќа на брегот*).

## СИНТАКСИЧКИ ЕДИНИЦИ

Секој зборувач може да забележи дека говорната низа може да се подели на помали или на поголеми целини, во чии рамки постојат потесни врски. Вакивите целини, кои можат да бидат составени од две или од повеќе зборοформи, но и да се сведат на една, имаат свои карактеристики наспрема другите делови од говорната низа. Нив ги нарекуваме **синтаксички единици.**

Како најлесно забележливи се изделуваат следните:

- **група (фраза** или **синтагма),**
- **проста реченица,**
- **сложена реченица.**

Зборовите, односно збороформите се интересни за синтаксата само со оглед на нивните способности да се врзуваат со други збороформи, како и во врска со нивната функција во составот на синтаксичките единици.

### а. Група (синтагма или фраза)

Терминот **синтагма** е најчесто употребуван во практиката, терминот **фраза** е преземен од англиската граматика, а терминот **група** сè пошироко се употребува во различни јазици.

Се разликуваат повеќе видови синтагми (групи, фрази): **номинална, вербална, адјективна, адвербијална, препозиционална.**

Од повеќе причини, меѓу кои спаѓа фактот дека **именската синтагма** може да се јави и со препозиции (*неговата последна книга - во неговата последна книга*), адвербијалната синтагма претставува варијанта на зависна именска синтагма (*таму = на тоа место; лесно = без мака*), а адјективната синтагма претставува дел од именската, а при супстантивизација станува збор или за лица или за апстрактни поими (*болниот, ранетиот, доброто, злото*).

Во врска со вербалната синтагма може да се каже дека е таа конститутивен член на реченицата.

И така, остануваме на именската синтагма / група / фраза. За неа е карактеристично тоа што има за конститутиван член - **именка или збороформа со именска функција.**

**б. Реченица**

**Реченицата** претставува централна синтаксичка единица. Нејзин основен белег е предикативноста, која е сврзана со глаголот во лична форма. Според ова, реченицата можеме да ја наречеме предикативна синтаксичка единица со едно автономно предикативно јадро. Реченицата претставува организирано единство од елементи. Секој збор што влегува во состав на една реченица престанува да биде изолиран како во речниците: меѓу него и неговите соседи се воспоставува врска со помош на која се гради реченицата. Ако кажеме: *Јане зборува*, тоа значи: а. *Јане врши дејство на зборување;* б. *Тој што зборува е Јане.*

Во согласност со опозицијата **јазик : говор**, има основа за разликување на **реченицата** како составен дел на јазичниот систем од **реченицата** во говорот. Има автори што го употребуваат терминот **исказ** за секоја конкретна реализација на реченицата, но сепак, во текот на излагањето одново му се враќаат на терминот **реченица**, употребувајќи го за означување и на јазична и на говорна единица. Од друга страна, пак, во говорот се реализираат и другите синтаксички единици, но не се прави соодветно терминолошко разграничување.

**в. Сложена реченица**

Од формална гледна точка, третата синтаксичка единица **сложената реченица** може да се третира како спој од реченици врз основа на определена синтаксичка врска. Влегувајќи во таа целина од повисок ред, одделните реченици можат да претрпат извесни промени, но мораат да го задржат белегот предикативност, на пример: *Тој влезе. Сите станаа. = Тој влезе и сите станаа. = Кога влезе тој, сите станаа.*

Трите именувани синтаксички единици му припаѓаат на јазикот како систем од знаци, како двокласен код. Овие единици се реализираат во неограничен број варијанти во рамките на говорот, придонесувајќи за создавање на **текст.** Текстот го сигнализира непосредно кохезивниот карактер на надреченичните целини. Факт е дека речениците што ги изговараме во низа, ги приспособуваме една на друга, ги скусуваме или ги продолжуваме, водејќи сметка за целиот исказ.

Затоа се во право оние автори што зборуваат за **синтакса на текстот**, во чии рамки се разгледуваат начините на реализација на текстовите, а особено средствата на кохезијата и на кохеренцијата.

## ИМЕНСКА ГРУПА (ИГ)

Во литературата постојат различни термини за оваа синтаксичка единица: **именска синтагма, фраза, група; номинална фраза** и **именски израз.** Овде се определуваме за **именска група (ИГ).**

Именската група ја дефинираме како непредикативна синтаксичка единица чиј конститутивен член е именка или збороформа со именска функција (заменки, придавки, броеви). Конститутивниот член го определува карактерот на групата; тоа е таков член на именската група на кој во крајна линија таа може да се сведе и кој не може да се испушти без промена на функцијата на именската група. Конститутивниот член е надворешен претставник на именската група и истовремено граматички независен, а определуван од другите членови, на пример: *нов **роман** од Петре М. Андреевски*, конститутивен член е именката *роман,* која, како што се гледа, се јавува со две определби; тие се различни и на свој начин ја модификуваат.

Синтаксичката шема на именската група содржи: **детерминатори, помошни детерминатори, модификатори, кои можат да се наоѓаат пред и по именката.**

Според ова, шемата на именската група вклучува:

- помошни детерминатори: *сите*
- детерминатори: *овие*
- броеви, бројни именки: *четворица*
- присвојни заменски придавки: *нивни*
- редни бројни придавки: *први*
- качествени придавки: *добри*
- релативни придавки: *маалски*
- ЦЕНТАР: *пријатели*
- зависна именска група: *од детството*
- зависна дел-реченица: *што не ги заборавaат.*

Во реченица: ***Сите овие четворица нивни први добри маалски пријатели од детството што не ги забораваат*** *дојдоа на прославата.*

Покрај именката, како конститутивен член на именската група можат да се јават: именските заменки, супстантивизираните придавки и бројните именки, како и супстантивизираните броеви: ***Јас*** *ќе зборувам;* ***Кого го*** *барате?;* ***Болниот*** *заспа;* ***Двајцата ги*** *барам;* ***Тие***

***трите*** *се одделија;* ***Петмина студенти го*** *посетија* ***стариот професор.***

Прашање за себе претставува употребата на придавката како супстантивен дел на вербално-супстантивен предикат, на пример: *Тој е **добар.*** Како супстантивен дел на овој вид предикат може да се јави и именка: *Тој е **учител;** Тој е **добар учител.*** Така, адјективите и супстантивите се среќаваат во оваа специфична функција, функција на прирекување некоја особеност на субјектот.

Како еквиваленти на именските групи ги сметаме **адвербите**, на пример: ***Убаво*** *ме пречекаа = Ме пречекаа **на убав начин.***

Сумирајќи, можеме да кажеме дека под **именски групи и нивни еквиваленти** ги подразбираме сите непредикативни делови на реченицата, па дури и тие што учествуваат во создавањето на еден од двата основни вида предикат: вербално-супстантивниот, и тоа како негов супстантивен дел.

## КАТЕГОРИИ НА ИМЕНСКИТЕ ГРУПИ

До карактеристиките на именските групи доаѓаме преку разгледувањето на нивните категории, поделени на две групи: во првата спаѓаат категориите: **зависност и обраќање,** кои се однесуваат на функциите на именските групи во реченицата, а во втората: **родот, бројот** и **определеноста**, кои решаваат за структурата на именските групи.

### Категорија **зависност**

Секоја именска група во реченицата воспоставува синтаксички врски пред сè со личноглаголската форма (со предикатот), а може и со друга именска група. Врз основа на тоа, разликуваме:

а.**независна именска група,** која воспоставува конгруентна врска со личноглаголската форма: ***Работниците*** *градат мост;* ***Мостот*** *се гради во предградието;* ***Стариот град*** *се наоѓа на ридот;* ***Некој*** *нè посетил;* ***Ранетиот*** *беше опериран;* ***Петмина*** *влегоа во кабинетот.*

б.**директнозависна именска група**, регувана од предикатот; врз неа преминува глаголското дејство: *Читам **интересна книга;** **Ја** прочитав **книгата;** Ние ќе **ги** посетиме **нив;** Тој **го** поздрави **ранетиот.***

в.**индиректнозависна именска група**, која го именува адресатот на дејството и, освен во случаите со синтетички падежни форми кај заменките (*мене, тебе, нему, нејзе, нам, вам, ним; кому, некому,*

*никому, секому*), се врзува за предикатот со граматичкиот предлог *Наг*: ***Му** испративме писмо **на пријателот; Им** подарија книги **на најдобрите; Нему му** верувам.*

г.**општозависна именска група**, која се реализира или како препозиционален објект или како адвербијална определба: *Книгата лежи **на масата;** Се грижеше **за своите родители** и мислеше **на нив;** Ќе се сретнеме **во центарот;** Јадеше **со прсти; Во средата** имавме состанок.*

д. **предикативна именска група**, составен дел на глаголско-именскиот предикат, заедно со семантички испразнет глагол: *Татко му е **учител;** Тој е **добар студент.***

ѓ. **именски групи зависни од други именски групи**, се врзуваат за предлози за основните именски групи, функционирајќи како нивни модификатори. Изразуваат различни падежни односи и тоа:

- просторни: *врбите **над реката;** поетот **од Охрид;***

- однос меѓу предметот и неговата функција: *четка **за заби;** апче **за глава;***

- однос меѓу производот и материјалот: *прстен **од злато;** играчка **од пластика;***

- однос на дел наспрема целина: *книги **од нашата библиотека;***

- однос на поседување или отсуство на нешто што се поседувало или што обично се поседува: *кукјата **на Марко;** убавата коса **на Митра;** рамката **од / на прозорецот;** човек **со едно око;** старец **без една рака.***

Б е л е ш к а: Односот на поседување во македонскиот јазик може да се изрази и на други начини:

- со роднински имиња и со кусите личнозаменски форми за индиректен (дативен) објект, употребени постпозитивно: *татко му; дедо ѝ;*

- со присвојните заменски придавки: *неговиот татко; нејзиниот дедо;*

- (ретко) со присвојни релативни придавки: *татковиот глас, Ратkиното дете.*

Покрај официјалното *мојот татко* и неутралното (разговорно) *татко ми*, се јавуваат и примери од типот *татко ми мој; баба ми моја,* карактеристични за разговорниот функционален стил. Во овие примери присвојната заменска придавка се прима како редундантна.

Категорија **обраќање**

Во литературата посветена на обраќањето во различни јазици се врши поделба на: именско, заменско и глаголско обраќање, кои се тесно поврзани, макар што именското обраќање е далеку поинформативно.

Категоријата обраќање се базира на можноста одделни именски групи да бидат употребени за воспоставување непосреден контакт со соговорникот. Во македонскиот јазик може да се употреби форма за повикување (вокативна), но со оглед на процесот на губење на оваа форма, информацијата за повикувачката употреба на една именска група останува да ја дадат: интонацијата, паузата, извиците и продолжувањето на вокалот во последниот слог.

Основната функција на обраќањето е означување на адресатот, негово идентификување со цел да се привлече неговото внимание и да се воведе во говорната ситуација. При тоа употребуваме, по правило, такви именски групи што можеме да ги окарактеризираме како неутрални, како независни од говорната ситуација и од нашето расположение: лични имиња, роднински имиња (во врска со роднини), именки што означуваат професии, звања, титули и сл. Всушност, како ретко која категорија, обраќањето е тесно сврзано со говорната ситуација, со односот меѓу соговорниците, со целта на зборувачот, па и со нивото на општата култура на говорната заедница. Обраќањето е, исто така, тесно сврзано со компетенцијата за кодот и за комуникацијата, со свеста за тоа кои начини на обраќање се соодветни за конкретната ситуација. Можеме да кажеме дека кога е зборувачот заинтересиран пред сè за тоа да пренесе некаква информација до адресатот, како најприродна доаѓа употребата на неутрални именски групи. Не треба, меѓутоа, да се заборави на фактот дека некои прекари, а особено галовните имиња - во односите меѓу единките можат да се употребуваат и неутрално.

Не губејќи ја функцијата на воспоставување непосреден контакт со соговорникот, именските групи употребени за обраќање можат да послужат (вторично) и за определување на односот на зборувачот кон соговорникот. Така, може да се зборува за редундантна употреба на овие именски групи во случаите кога е контактот воспоставен и со именските групи за обраќање го одржуваме, но истовремено го правиме потесен: *Знам, **сестро моја,** знам!; Глупост направив, **мамо!**; Прости ми, **пријателе!***

Свесно или несвесно, при обраќањето го изразуваме и емоционалниот однос кон соговорникот: *Ела, **пиле,** кај мама!* При изразувањето на емоционалниот однос, доаѓа и до карактеризирање на соговорникот: *Кај си бе, **орел?!*** Во случаи на негативно

карактеризирање на некое лице често се случува именската група да биде изговорена со друга интонација и потивко, така што се губи основната функција за обраќање: *Партал низаеден!*

На крајот, со изборот на лексиката и со службените односи се врзува протоколно-етикетната функција на обраќањето. Тука не доаѓа до израз личниот однос на зборувачот, туку е формата на обраќањето наложена од правилата на однесување што важат во определена средина: *Господине ректоре; Ваше блаженство.*

Со оглед на губењето на вокативните форми и кај личните имиња и кај именките и кај придавките, можеме да ги наведеме следниве комбинации:

а. *Почитувани господине претседателе!*
б. *Почитуван господине претседателе!*
в. *Почитуван господин претседателе!*
г. *Почитуван господине претседател!*
д. *Почитуван господин претседател!*

Најчесто се употребува комбинацијата под б.

Категорија **род**

Од **родот на именката** зависат формите на другите членови на именската група. Според тоа, оваа категорија е важна на синтаксички план, но може да има вредност и на семантички затоа што со некои елементи навлегува во сферата на начините со кои го одразуваме светот околу нас со јазикот. Овде се мисли на разликувањето меѓу **граматичкиот** и **природниот род.** Така, од сите именки би можеле да ги одделиме оние што означуваат живи суштества, а во нивните рамки - општите множества: *човек* и *животно.* Во двете множества може да се изврши поделба според полот: *човек - маж, жена.* Ова се однесува на **персоналните именки.** При тоа, може да се каже дека природниот род превладува над граматичкиот.

Именките се **селективни по род** (поседуваат само еден член од трочлената категорија во македонскиот јазик). Информацијата за родот кај именките се пренесува лексички - преку коренските морфеми и граматички - преку афиксните морфеми.

Поделбата на именки од машки, женски и среден род, во македонскиот јазик не е мотивирана со изделување на персоналните именки и со воведување на природниот род како критериум. Така, консонантскиот завршок се врзува за машкиот род, *-а* за женскиот, а *-е, -о (-у, -и)* се врзуваат за средниот род.

Како поткрепа на горното можеме да ги наведеме следниве факти:

а. колебањето во поглед на родот на именките од типот: *песок, жар, пепел, кал, прав.* Овие именки можеме да ги употребиме и со определби од машки, и со определби од женски род, но множинските форми покажуваат дека овие именки се приближуваат кон машкиот род: *песоци, жарови, калови, правови.*

б. релативно малиот број именки од женски род на консонант (*младост, радост*). Сепак, овде треба да се одбележи продуктивноста на суфиксот *-ост,* со кој се изведуваат именки од женски род и тоа пред сè од придавки ( *строгост, благост*).

в. малата продуктивност на моделот на *-а* кај именките од машки род. Исклучок прави хибридниот суфикс *-џија / -чија,* кој покажува исклучително голема продуктивност и тоа најмногу во рамките на стилски обоената лексика: *автомобилџија, автобусчија, лектирџија, суперпеналџија.*

г. Именките од машки род на *-а* се со природен машки род: *владика, судија.* Наспрема некои од нив има и соодветни што означуваат лица од женски пол: *слуга - слугинка.* Именките од машки род на *-а* добиваат определби во форма што одговара на природниот род: *еден муштерија.* Од друга страна, именката *роднина* може да биде и од машки и од женски род: *еден мој роднина; една моја роднина.* За разлика од ова, некои понови персонални именки на *-а*, кои можат да се однесуваат на лица од двата пола, имаат граматички женски род: *една странка, една персона, една индивидуа,* без оглед на тоа дали се работи за лице од машки или за лице од женски пол.

Природниот род превладува кај именките: *аташе, макро, кули, гуру.* Тие се вклучени во групата на именките од машки род. Сепак, две од нив, *аташе* и *гуру* можат да означуваат и лице од машки, и лице од женски пол: *неговиот гуру - неговата гуру.*

И во групата на именките од среден род има такви кај кои може да дојде до судир меѓу природниот и граматичкиот род: *Сретнав* ***едно момче. Тоа*** *ме поздрави. /* ***Тој*** *ме поздрави.*

Кај личните имиња, по правило, без оглед на завршоците, превладува природниот род. Така: *Методија, Методиј, Методи, Мето,* без оглед на завршоците се вклучуваат во именките од машки род. Од друга страна, *Елена, Марија*, но и: *Мери, Елени (* како и општата именка *леди),* потоа *Дениз,* со оглед на фактот дека се однесуваат на лица од женски пол, би требало да бидат вклучени во соодветната група именки, со забелешка дека некои завршоци се необични за македонскиот именски систем.

Одделно место заземаат галовните имиња, како: *Мирче, Ленче,* во врска со кои може да се јави двојно согласување: со формата или со

природниот род: *нашето Мирче / нашиот Мирче; нашето Ленче / нашата Ленче.*

Кај **географските имиња** поделбата по род се прави според завршокот: *нашиот Велес, нашата Битола, нашето Скопје.* Колебање може да се јави во врска со географски имиња што не се обични за еднински форми: *Кавадарци, Долнени.* Препораката е овде, да се употребат општите именки од типот: *град, село.*

Од гледна точка на **категоријата род, придавките се парадигматски,** т.е. ги поседуваат сите три форми за машки, за женски и за среден род, што претставува знак дека кај придавките се работи за конгруенциска категорија. Според граматиката на македонскиот јазик, во рамките на придавките се вклучени:

- **качествените,**
- **релативните,**
- **бројните,**
- **заменските.**

Надвор од категоријата род, односно со една форма за сите три рода, во македонскиот јазик има два слоја придавки:

а. стар слој: *ачик, батал, бербат, пембе, серт, тазе;*

б. нов слој: *бордо, мини, портабл, реш, фер, шик, шланк.*

Во врска со **броевите и категоријата род**, може да се каже дека само бројот *еден* има форми за сите три рода: *еден, една, едно.* Бројот *два, две* има две форми: едната е за машкиот род, а другата за женскиот и за средниот: *два филма, две книги, две деца.*

Сите броеви освен *еден* поседуваат одделни форми со кои се означуваат лица во чии рамки барем едно е од машки род: *двајца, тројца, четворица.*

**Заменските зборови и категоријата род**:

- личните заменки за прво (*јас*) и за второ лице (*ти*) се надвор од категоријата род;
- именските заменки: *што, ова, она, тоа, ништо* - се во среден род;
- именските заменки: *кој1, овој1, никој1* - се во машки род;
- придавските заменки: *кој, која, кое; тој, таа, тоа* - се парадигматски по род;
- заменските придавки: *ваков, аква, вакво* - исто така се парадигматски по род.

***

**Родот на именската група** зависи од родот на нејзиниот центар, кој доаѓа, по правило, од групите на имињата селективни по род: именките и именските заменки.

Имињата парадигматски по род (придавките, придавските заменки и броевите) се приспособуваат кон родот на конститутивните членови на именските групи, вршејќи согласување по форма.

## Категорија **број**

Од гледна точка на категоријата **број, именките се парадигматски**, т.е. поседуваат повеќе членови од оваа повеќечлена категорија.

Парадигмата по број во македонскиот јазик е најразвиена кај именките. Именките од машки род имаат најразвиена парадигма по број: **сингулар:** *сноп*, **обичен плурал:** *снопови*, **избројан плурал:** *(два) снопа*, **збирен плурал:** *снопје.*

И сингуларните и плуралните форми на именките можеме да ги употребиме со генерична референција: ***Студентот*** *има права и обврски;* ***Студентите*** *имаат права и обврски.*

Во врска со множинските форми на именките треба уште да се каже дека понекогаш множинската флексиска морфема не донесува информација за множественост: таков е случајот со именките што се јавуваат само во множинска форма (pluralia tantum) и со таа форма можат да означат и еден и повеќе предмети (*фармерки, очила*).

Антропонимите можат да се јават во множински форми и тогаш означуваат:

а. повеќе лица што се сврзани само врз основа на фактот дека го носат истото лично име: *Гоцевци, Марии.*

б. семејство именувано според еден, истакнат член: *Миновци, Ѓурковци.*

Далеку поретко, но и топонимите можат да се јават во множински форми: *Знам дека има* ***две Каменици.*** Во голем број случаи нема морфолошки пречки за образување множински форми од топонимите: множинските форми кај нив се необични, зашто топонимот, по правило, се врзува за еден објект во една средина.

Одделни топоними, пак, и покрај тоа што означуваат одделни географски објекти, претставуваат (морфолошки) множински форми: *Кочани, Кавадарци.*

Формите за **избројан плурал** даваат информација за множина што може да се мери со помош на аритметичката низа. Овие форми не се слободни: се јавуваат само со броеви или со неколку количествени прилози: *пет дена, неколку дена.*

Препораки:

а. со бројот *два* се употребува формата на *-а*, без оглед на тоа дали има адјектив како определба на именката: *два интересни филма.* Но: *два денари.*

б. со броеви поголеми од *два* и со еднносложни именки се препорачува употребата на формите на *-а*: ***сто дена*** *самотија.*

в. со броеви поголеми од *два* и со повеќесложни именки превладува обичната множина: *сто денари.*

Формите за **збирен плурал** даваат информација за тоа дека множеството од предмети се сфаќа целосно, со подвлекување на заедничкото во сите елементи што го прават. Збирниот плурал се прави со наставките: *-је, -ја, -ишта.*

Се забележува дека *-ишта* и *-ја* се употребуваат и за образување обичен плурал или за семантичко разграничување: *патишта; дрвја* (во природата) - *дрва* (за горење); *крилја* (на птици) - *крила* (на врата, на партија и сл.).

Морфемата *-је* не го губи збирното значење, но често, а особено во јазикот на современата македонска поезија, добива еднинско согласување. За оваа, прилично раширена појава во современиот македонски јазик, можеме да наведеме неколку причини:

а. отсуство на збирноплурални форми на *-је* во одделни македонски говори;

б. примери со сингуларно согласување регистрирани во јазикот на македонската народна поезија;

в. туѓо влијание од српскиот и од хрватскиот јазик, каде што формите на *-је* се третираат како збирни именки;

г. при лексикализација на формите на *-је* се добиваат именки што означуваат одделни предмети: *цвеќе.* Наспрема оваа форма стои плуралната: *цвеќиња.*

д. формите на *-је* немаат некоја особена поткрепа меѓу другите плурални форми во македонскиот јазик. Единствени плурални форми на *-е* се: *луѓе, раце, нозе.*

Меѓутоа, набројувањето на овие причини воопшто не значи дека го оправдуваме и ја прифаќаме сингуларната конгруенција со формите на *-је.* Фактот дека е македонскиот јазик единствен словенски јазик што разликува во својата граматика збирен плурал, т.е. фактот дека само во него им се признава множински статус на форми што реално поседуваат множинско значење и во другите словенски јазици, ни дава за право да се застапуваме за натамошното одржување на збирниот плурал во македонскиот јазик.

**Од формални или од семантички причини** некои именки се јавуваат или само во еднинска или само во множинска форма:

а. Именките од типот: *лебец, листец, прашец* од формални причини немаат множински форми (**лепци, *листци, *прашци*).

б. Именките што се јавуваат само во плурални форми немаат сингуларни форми од формални причини. Од друга страна, постоењето на именките *ножица, пижама* (како именки од женски род) и *ножици, пижами* (како pluralia tantum) покажуваат дека и кај овие именки може да се јави парадигма по број.

в. Именките што се јавуваат само во еднинска форма (singularia tantum) се делат на три групи: **колективни, апстрактни, материјални.**

**Колективните именки** со својата еднинска форма означуваат множество: *кадар, учителство, граѓанство, стока, мебел.*

**Апстрактните именки** се од различен карактер: *убавина, љубов, учество, влегување.*

**Материјалните именки** се претставени со: *шеќер, брашно, кафе, песок.* Од морфолошка гледна точка нема пречки за образување плурални форми: *видови вина, порции кафиња.*

Од гледна точка на категоријата **број**, најголем број **придавки** во македонскиот јазик се парадигматски затоа што поседуваат и сингуларни и плурални форми. Надвор од оваа категорија се наоѓаат двата слоја придавки (стар и нов), кои се јавуваат во една форма не само за трите рода во сингулар туку и во плурал: *фер однос, фер постапка, фер однесување, фер договори.*

Со оглед на категоријата **број**, сите броеви освен *еден* се во множинска форма, а *еден* има форма *едни* за поврзување со pluralia tantum: *едни ножици,* или пак надвор од значењето на број.

Всушност, броевите претставуваат непосредни лексички показатели на бројот или на количеството.

**Личните заменки** наспрема *јас* имаат форма *ние*, која го вклучува и лицето што зборува, но не значи: *јас+јас+јас...* Формата *ние* може да се употреби како авторска множина. Личната заменка *ти* има форма *вие*, која го вклучува второто лице, односно лицето на кое му се зборува. Формата *Вие* се употребува при учтиво обраќање. Анафорската заменка *тој, таа, тоа, тие* и *он, она, оно, они* има парадигма по број. Во *Библијата*, во врска со Исус Христос се употребува формата *Он.* Заменката што покажува прашална припадност: *чиј, чија, чие, чии* исто така има парадигма по број. Присвојните заменски придавки: *мој, моја, мое, мои; твој, твоја, твое, твои; негов, негова, негово, негови; нејзин, нејзина, нејзино, нејзини;*

*наш, наша, наше, наши; ваш, ваша, ваше, ваши; нивен/ нивни, нивна, нивно, нивни; свој, своја, свое, свои* исто така имаат парадигма по број.

Прашалните придавски заменки: *кој, која, кое, кои; чиј, чија, чие, чии*; потоа: релативните *кој(шшо), која(шшо), кое(шшо), кои(шшо); чиј(шшо), чија(шшо), чие(шшо), чии(шшо)* исто така имаат парадигма по број. Одречните, општите и неопределените придавски заменки: *никој..., ничиј...; секој..., сечиј...; некој..., нечиј...; кој било..., кој-годе, кој (и) да е, чиј било, чиј-годе, чиј (и) да е* имаат парадигма по број.

Заменските придавки: **прашални** (*каков, каква, какво, какви; колкав, колкава, колкаво, колкави; когашен, когашна, когашно, когашни*), **показните:** *ваков, вакво, вакво, вакви; онаков, онаква, онакво, онакви; шаков, шаква, шакво, шакви; олкав, олкава, олкаво, олкави; онолкав, онолкава, онолкаво, онолкави; шолкав, шолкава, шолкаво, шолкави; сегашен, сегашна, сегашно, сегашни; шогашен, шогашна, шогашно, шогашни*; потоа **релативните**: *каков шшо, каква шшо, какво шшо, какви шшо; колкав шшо, колкава шшо, колкаво шшо, колкави шшо;* **одречните**: *никаков, никаква, никакво, никакви; николкав, николкава, николкаво, николкави;* **општите** *секаков, секаква, секакво, секакви* и **неопределените** *некаков, некаква, некакво, некакви; каков било, каква било, какво било, какви било; каков-годе, каква-годе, какво-годе, какви-годе; каков (и) да е, каква (и) да е, какво (и) да е, какви (и) да се,* имаат парадигма по број.

***

**Категоријата број** ја донесува количествената карактеристика на именската група. Дел од информацијата за категоријата број на именската група се добива веќе на нивото на одделните членови, со морфолошката категорија број: парадигматски по број се: именките, придавките и придавските заменки. За придавките и за придавските заменки категоријата број е конгруенциска категорија.

Селективни по број се: именските заменки (*јас, ши, шшо, кој1* итн.), како и броевите (сите освен *еден*).

Категоријата број располага со свои **непосредни лексички показатели**, кои се делат на три групи:

**- броевите,**

**- квантификатори (количествени определувачи)**

**- партитиви (партитивни квантификатори).**

Броевите донесуваат објективна информација за количеството од избројливи елементи и таа информација е базирана на аритметичката низа.

Квантификаторите се одликуваат со заемно исклучување со броевите. Тие се базирани на субјективната оцена на зборувачот: *многу, малку, неколку, безброј, низа.* Некои квантификатори се врзуваат само со изброjливи именки, а има и такви што се јавуваат и со изброjливи и со неизброjливи именки:

- *неколку студенти;*
- *многу студенти; многу вода.*

Партитивите не се исклучуваат ни со броевите ни со квантификаторите, а можат да се јават како:

- единици на мера: тежина. должина, волумен (*килограм, литар, метар*);
- општи и типични лексеми со кои се означуваат делови од нешто (*парче, дел*), како и имиња на садови во кои се сместува нешто: *чаша (вода); чинија (супа);*
- именки со кои се означуваат множества од (обично) живи суштества: *чета, група, јато, рој.* Овие именки имаат нормална парадигма по број, но истовремено функционираат и како количествени определби, а некои укажуваат и на подреденоста на именуваните множества.

## Категорија **определеност:** **референцијална карактеристика на именската група**

Морфолошкото јадро на категоријата **определеност** го прават **членските морфеми:**

| | | | |
|---|---|---|---|
| ***-от*** | ***-та*** | ***-то*** | ***-те*** |
| ***-ов*** | ***-ва*** | ***-во*** | ***-ве*** |
| ***-он*** | ***-на*** | ***-но*** | ***-не*** |

Од сите нив, членските морфеми ***-от, -ов, -он*** се додаваат само на еднински форми, а ***-те, -ве, -не*** само на множински форми на именките.

Членските морфеми ***-от, -ов, -он*** се додаваат на именките од машки род што завршуваат на консонант (во еднинската форма): *мажот, мажов, мажон; човекот, човеков, човекон.*

Членските морфеми ***-та, -ва, -на*** се додаваат:

- на сите именки од женски род (во еднина): *жената, женава, женана; книгата, книгава, книгана;*
- на именките од машки род што завршуваат на *-а: судијата, судијава, судијана; владиката, владикава, владикана;*

- на множинските форми на именките од среден род: *-а, -иња: селата, селава, селана; полињата, полињава, полињана;*

- на збирноплуралните форми на *-ја* и *-ишта: лисјата, лисјава, лисјана; патиштата, патиштава, патиштана.*

Членските морфеми ***-то, -во, -но*** се додаваат:

- на сите именки од среден род во еднина: *селото, селово, селоно; полето, полево, полено; таксито, таксиво, таксино;*

- на именките од машки род на *-е, -о, -у, -и* (со природен машки род): *татkото, татково, татконо; кулито, куливо, кулино;*

- на збирноплуралните форми на *-је: лисјето, лисјево, лисјено;*

- на плуралната форма *луѓе: луѓето, луѓево, луѓено.*

Морфемите ***-те, -ве, -не*** се додаваат:

- на сите множински форми што завршуваат на *-и (машки и женски род): мажите, маживе, мажине; жените, жениве, женине;*

- на множинските форми *раце, нозе: рацете, рацеве, рацене; нозете, нозеве, нозене.*

Општите именки се **парадигматски по определеност**, а антропонимите, топонимите и имињата на празниците, по правило, не се врзуваат со членските морфеми, со исклучок на случаите како: *Марето, Скопјево, Велигденов,* каде што членот врши експресивна функција.

*Алпите, Андите, Карпатите* се така примени во македонскиот јазик.

**Придавката** се врзува за **членските морфеми** и тоа на следниов начин:

- членските морфеми *-от, -ов, -он* се додаваат на формата за машки род (еднина), при што, кај придавките што завршуваат на консонант, пред членската морфема се јавува *-и-*, кое претставува продолжение на старата определена форма: *добриот, добриов, добрион.* Кај придавките што завршуваат на *-ски,-чки,* членските морфеми се додаваат на придавката: *јуначкиот, јуначкиов, јуначкион.*

- членските морфеми *-та, -ва, -на* се додаваат на формата за женски род (еднина): *добрата, добрава, добрана; јуначката, јуначкава, јуначкана;*

- членските морфеми *-то, -во, -но* се додаваат на формата за среден род (еднина): *доброто, доброво, доброно; јуначкото, јуначково, јуначконо;*

- членските морфеми *-те, -ве, -не* се додаваат на множинските форми: *добрите, добриве, добрине; јуначките, јуначкиве, јуначкине.*

**Броевите** се врзуваат за **членските морфеми**, и тоа, главно, во согласност со состојбата со членувањето на придавките, како и во

врска со завршокот на бројот. Овде треба да се издели бројот *два, две* со членуваните форми *двата, двете.*

Извесен проблем претставуваат бројните форми за лица од типот: *петмина, седуммина.* Макар што стандардноjазичната норма се определи за формите *петтемина, седумтемина*, во практиката се среќаваат и: *петмината, седуммината.*

**Прилозите** што означуваат количество можат да се јават и во **членувани форми**, при што се забележува извесно колебање во поглед на изборот на членската морфема: *многуте / многуто книги; малкуте деца.*

**Именските и придавските заменки** не се членуваат, како и **релативните заменски придавки**, но **заменските придавки** добиваат **членски морфеми - присвојни:** *мојот, мојата, моето, моите; твојот, твојата, твоето, твоите; неговиот, неговата, неговото, неговите; нејзиниот, нејзината, нејзиното, нејзините; нашиот, нашата, нашето, нашите; вашиот, вашата, вашето, вашите;* **прашални:** *каквиот, каквата, каквото, каквите; колкавиот, колкавата, колкавото, колкавите; когашниот, когашната, когашното, когашните;* **показни:** *ваквиот, ваквата, ваквото, ваквите; онаквиот, онаквата, онаквото, онаквите; таквиот, таквата, таквото, таквите;* **одречни:** *никаквиот, никаквата, никаквото, никаквите;* **општи:** *секаквиот, секаквата, секаквото, секаквите;* **неопределени:** *некаквиот, некаквата, некаквото, некаквите.*

**Придавките и прилозите што означуваат качество и количество** се одликуваат со **споредбени степени:**

- **позитив:** *добар; добро; доцна; јуначки; многу;*
- **компаратив:** *подобар; подобро; подоцна; појуначки; повеќе;*
- **суперлатив:** *најдобар; најдобро; најдоцна; најјуначки; најмногу.*

Од друга страна, **и именките и заменските придавки** можат да добијат споредбени степени: *најјунак; најсвој.*

***

Преку категоријата определеност доаѓа до израз референцијалната функција на јазикот. Таа се појавува пред сè во начинот на кој го одразуваме со јазикот надворешнојазичниот свет. Освен со средства за надворешнојазична, јазикот располага и со средства за внатрешнојазична референција, значи, со средства што служат за упатување само во рамките на јазичниот текст.

Разликуваме:

А. **надворешнојазична референција**, која се пројавува во три разновидности:

а. **генерична (родска),**

б. **специфична (единична),**

в. **уникална (единствена).**

Б. **внатрешнојазична референција**, која се пројавува како:

а. **анафора,**

б. **катафора.**

Генеричната и специфичната референција се базираат, главно, на можноста со општите именки да се даде или само име на определена класа, на определен род предмети, лица и слично, или пак да се изделат одделни претставници на таа класа, на тој род. Уникалната референција се однесува на сопствените имиња.

Анафората претставува појава на упатување наназад во текстот на веќе споменат, воведен предмет, лице и слично, а катафората се јавува како појава со која се упатува нанапред во текстот. Ваквите функции во текстот ги вршат, меѓу другото, членските морфеми и показните заменки.

Именски групи со
**генерична (родска) референција**

Општата именка може да биде употребена во врска со одделен предмет (*оваа клупа*), или пак во врска со подмножество од именуваното множество (*овие клупи; клупиве*), но и во врска со целото множество: *клупа* (воопшто), *клупи* (воопшто) како предмети со извесни карактеристики и со определена функција. Во последниот случај зборуваме за употреба на именката како име на родот: за генерична (родска) референција.

Неколку примери:

(1) ***Добрата играчка го*** *воспитува* ***детето.***

(1а) ***Секоја добра играчка го*** *воспитува* ***детето.***

(2) ***Дете*** *не заборава* ***неправда./ Ниедно дете*** *не заборава* ***неправда.***

(3) ***Жар*** *не се фаќа* ***со рака*** *туку* ***со маша.***

(4) ***Именките*** *се менливи зборови.*

(5) *Сторив сè што може да стори* ***еден лекар.***

Во примерите (1) и (1а) станува збор за играчка воопшто, значи именката *играчка* е употребена генерично, како што е употребена и именката *дете.* Во втората реченица исто така станува збор за *дете* воопшто и за *неправда* воопшто. Третата реченица е народна мудрост и во неа се споменуваат именките: *жар, рака, маша.* И на крајот, во четвртата реченица станува збор за *именките* воопшто. Во петтата реченица се работи за *лекар* сфатен генерично.

Генеричната референција во македонскиот јазик се изразува со следните средства:

- без членска морфема;
- со членската морфема *-от;*
- со *еден* како неопределен член;
- со заменските одпределби: *сите, секој; никој, ниеден.*

Генеричната референција многу зависи од контекстот. Ако кажеме: ***Жените*** *разговараат за мода,* ***мажите*** *за спорт, а сите заедно за политика* (во Македонија), тогаш станува збор за генерична употреба на овие две именки. Но ако кажеме: *Во нашата редакција работат пет жени и четворица мажи*, тогаш нема да се работи за генерична, туку за специфична референција: ***Жените*** *зборуваат за мода,* ***мажите*** *за спорт, а сите заедно за политика.*

## Именски групи со специфична референција

Суштината на специфичната референција се состои во тоа што именските групи што се вака употребени се однесуваат на еден или на повеќе елементи од именувано множество. Тие елементи можат да бидат само изделени, индивидуализирани, но неидентификувани и тогаш имаме **неопределени именски групи**, а можат да бидат не само индивидуализирани туку и идентификувани, па тогаш имаме **определени именски групи.**

## Неопределени именски групи

Во рамките на **неопределените именски групи** одделно место им припаѓа на **прашалните.** Неопределеноста на овие именски групи се должи на фактот што при нивната употреба даваме информација дека нешто не ни е познато.

Овде ги среќаваме:

- прашалните именски и придавски заменки: *што; кој1; кој, која, кое, кои; чиј, чија, чие, чии;*

- прашалните заменски придавки: *каков, каква, какво, какви; колкав, колкава, колкаво, колкави;*

- прилошките еквиваленти на некои прашални именски групи: *каде (на кое место); кога (во кое време); како (на кој начин); колку (колкаво количество, колкав број).*

Другите **специфични неопределени именски групи** ќе ги илустрираме со следните примери:

а. *Во библиотеката влезе* ***студент.***

б. *Во библиотеката влезе* ***еден студент.***

в. *Во библиотеката влезе* ***некој студент.***

Во трите случаи се работи за специфична неопределеност:

- во примерот под а. превладува именувањето, над неопределеноста и специфицирањето;

- во примерот под б. превладува специфицирањето над именувањето и над неопределеноста;

- во примерот под в. превладува неопределеноста над специфицирањето и над именувањето.

Од друга страна, во примерите од типот *еден студент*, се предлага терминот **субјективна неопределеност**, а во врска со примерите од типот: *некој студент*, станува збор за **објективна неопределеност.**

Примери:

(1) *Ова го кажа* ***еден поет. / Извесни колеги*** *го поздравија неговиот настап.*

(2) *Ова го кажал* ***некој поет.***

Од друга страна, заменските зборови што покажуваат објективна неопределеност можат да се употребат и на друг начин: *Ќе се снајдам* ***некако*** *= не знам како; Се снајдовме* ***некако*** *= знам, но не е важно како.*

Има и случаи кога се употребува заменката *некој* во ситуации и во контексти кога е јасно дека идентитетот на лицето или на појавата не му е непознат на зборувачот, па дури и го открива идентитетот во истата реченица: *Телевизијата ги оддалечува децата* ***од некои важни активности: читањето, физичката ангажираност и разните хобија; Некои еснафи, како што биле ќурчискиот и папуџискиот,*** *имале свои еснафски соби во кои ги славеле своите празници.* Според ова, може да се каже дека именските групи со *некој* можат да се употребат и за субјективна и за објективна неопределеност.

Најинтересно е овде прашањето во врска со *еден.* Според одделни автори, станува збор за македонски **неопределен член.**

*Еден* може да се јави во следниве видови употреба:

- Го употребуваме како број и тогаш има свој акцент, може да се членува и се наоѓа во опозиција со другите броеви: *Купи два леба и едно млеко.*

- *Еден* може да се јави во опозиција со *друг*, кога имаме два елемента или две множества што ги сопоставуваме. И ова *еден* има свој акцент, а може да се јави и во членувана форма: *Едниот плаче - другиот се смее: Едни(те) влегуваат, други(те) излегуваат.*

- *Еден* може да се употреби и како показател на специфична, но и на генерична референција: неопределена. Неопределеното *еден* нема акцент и не се јавува во членувана форма:

- *Поканивме* ***еден пријател*** *на вечера* (неопределена специфична референција);

- *Тоа не може да си го дозволи* ***еден новинар*** (генерична референција).

-*Еден* може да се јави и во рамките на предикативна именска група: *Ти си* ***еден неранимајко.***

## Определени именски групи

**Специфичната определена референција** се потпира на различните видови идентификација на предметите, лицата, појавите.

Во рамките на специфичната определеност се изделуваат следните видови именски групи:

а. **Личните заменки за прво и за второ лице еднина и множина**, со кои се означуваат непосредните учесници во говорниот чин.

б. **Деиктички определени именски групи.**

Во говорниот чин можеме да покажеме со гест и така да идентификуваме нешто или некого, при што можеме да употребиме и јазични средства (показни заменски зборови, членски морфеми, лични заменки за прво и за второ лице).

Овде ќе стане збор за показните заменски зборови (заменки, заменски придавки и заменски прилози), како и за членските морфеми од аспектот на покажувањето во просторот и во времето.

Деиктичката е основна семантичка функција на показните заменски зборови земени во целина.

Показните зборови со *ов*-коренот, како и членските морфеми претставени со *-ов,* служат за укажување на предмети, лица, појави што се блиску до зборувачот: *Земи ја* ***оваа книга / книгава; Оваа недела / Неделава*** *беше исполнета со активности на политичките партии.*

Показните зборови со *он*-коренот, како и членските морфеми што завршуваат на *-он*, се однесуваат на лица, предмети, појави оддалечени од зборувачот: *Земи го **оној молив / моливон;** Дојдов во Скопје **во онаа недела / во неделана** пред Велигден.*

Показните зборови со *т*-коренот, како и членските морфеми што завршуваат на *-от*, во деиктичка служба, укажуваат на предмети, лица, појави, блиски до соговорникот: *Дај ми ја **таа книга / книгата.***

Може да се каже дека се именските групи со показните заменски зборови понагласено показни, а кај именските групи со членските морфеми на преден план доаѓа именувањето.

в. **Анафорски определени именски групи.**

Анафората како вид внатрешнојазична референција може да биде независна од надворешнојазичниот свет, како што е, на пример, во релативните реченици, или пак поврзана со надворешнојазичната ситуација, зависна од неа.

Анафорска функција, во чии рамки се среќаваме со различни видови кореференција, се јавува како карактеристика на: показните заменки, членските морфеми, личната заменка за трето лице, за која е посоодветен терминот анафорска, личноповратната заменка, присвојните заменски придавки и повратноприсвојната заменска придавка.

Разликуваме:

- **Вистинска анафора:** *Вчера открив **една нова книжарница.** Влегов **во книжарницата** и се заборавив;'Вчера излегов. Одам така, одам и гледам **едно дете...** Стои и плаче... **Го** гледам **детево, го** гледам ... и ми се стори познато...*

- **Вистинска анафора со придавки:** ***Високиот** си отиде.*

- **Индиректна анафора** имаме во случаите кога истата именска група не се јавува во претходниот текст, но членуваната именска група произлегува од него како еден вид заклучок, последица: *Имаше долгови, болна жена и три деца: **ситуацијата** му беше навистина тешка.*

- **Почетоци на уметнички текстови:** ***Момчето** седеше замислено **на брегот. Малите бранови** нежно му ги допираа нозете...*На ваков начин личностите и предметите му се претставуваат на читателот како познати и тој е непосредно воведен во настаните.

- **Именски групи определени по припадност:** станува збор за предмети, лица, делови од телото, определени од гледна точка на нивната припадност кон учесниците во говорната ситуација, или пак кон идентификувани лица: *Ми застана **срцето!;** Те боли **главата?***

**- Ситуациски определени именски групи**

Поимот ситуациска определеност се воведува во случаите кога употребата на членот ја примаме како сосем природна, а не се работи за претходно претставување на предметите, лицата и слично.

За ситуациска определеност зборуваме, главно, во следниве случаи:

- Во врска со именски групи што именуваат единствени објекти или појави во нашиот секојдневен живот: *сонцето, месечината.*

- Во врска со именски групи што именуваат единствени лица и објекти во една средина: *директорот, ректорот, деканот, чешмата (Се сретнавме кај чешмата).* Нашите гости обично ни велат: *вашата држава*, не сакајќи да ја именуваат.

- Општо земено, условите за ситуациска определеност произлегуваат од нашите секојдневни искуства:

*Точно во десет часот кај нас избувна пожар.* ***Пожарникарите*** *пристигнаа за пет минути.*

## Двојноопределени именски групи

Показните заменки можат да се јават и со именски групи што се веќе определени со членски морфеми. Оваа појава може да се смета како еден вид редунданција, обновување или повторување на информацијата во врска со определеноста.

Двојното определување во рамките на една именска група се јавува во: разговорниот, уметничколитературниот и публицистичкиот функционален стил.

Можни се следниве комбинации:

**1.** *- тој... + -от;*
*- овој... + -ов;*
*- оној...+ -он;*

**2.** *- овој...+ -от*
*- оној...+ -от*

**3.** показната заменка може да се јави во форма за среден род: *тоа, ова, она,* без оглед на родот и на бројот на членуваниот именски збор: *тоа жената; ова другариве твои.*

Разликуваме три разновидности во рамките на овие именски групи:

1. Со супстантивизирани придавки (овде членот може да се смета како резултат на супстантивизација): ***Ова последново*** *беше важно.*

2. Со броеви: членот и овде може да се смета како знак за супстантивизација: ***Тие двете** ја наелектризираа атмосферата.*

3. Најинтересни се случаите со именка како центар на двојноопределената именска група: *Беше тоа еден **од оние големите волци.*** Овде имаме повторување на знакот за определеност, за појава на редунданција, при што, како експресивно стилско средство се прима показната заменка, а не членската морфема, макар што таа доаѓа подоцна во говорната низа.

**Раферентност** наспрема **нереферентност**
**специфичност** наспрема **неспецифичност**

**1.** Овде на прво место ги споменуваме именските групи употребени како именски делови на глаголско-именски предикат:

(1) *Марко е **учител.***

(2а) *Марко е **еден обичен учител.***

(2б) *Марко е **еден учител од моето село.***

(3) *Марко е **учителот на мојот син.***

Во врска со примерите под број (1) се зборува за **релација на вистинска предикација**, т.е. Марко му припаѓа на множеството учители, значи: лица што вршат определена дејност и имаат определени квалитети. Примерот (2а) сведочи за тоа дека именската група што му ја припишуваме на Марко, служи и за карактеризирање на оваа личност. Примерот (2б) илустрира **релација на делумна идентификација,** во која и независната и предикативната именска група претставуваат различни имиња за едно исто лице. Реченицата (3) донесува **релација на идентификација**: од гледна точка на референцијата овде имаме определена специфична референција: членска морфема и определеност по припадност.

**2.** Прашање за себе претставуваат именските групи што влегуваат во различни изрази, на пример:

*На храбрите им **симнувам капа.***

Во литературата за ваквите именски групи во различни јазици се среќаваат различни толкувања и термини: се зборува за апстрактна или за специјализирана употреба на овие именски групи, за неактуализирани синтагми, како и за неспецифична употреба на именската група.

**3.** Како трет случај ги наведуваме **алтернативните именски групи**, за кои најмногу одговара карактеристиката: неспецифични и неопределени. Овие именски групи се неопределени затоа што

укажуваат на неидентификувани елементи од множества. Носат информација за тоа дека она што ќе се каже за еден елемент - важи за целото множество. Овде ги среќаваме заменските зборови:

- *што било, што-годе, што (и) да е;*
- *кој било, кој-годе, кој (и) да е;*
- *каков било, каков-годе, каков (и) да е;*
- *колкав било, колкав-годе, колкав (и) да е.*

## Именски групи со уникална референција

Поимот уникална референција е сврзан со **сопствените имиња**, кои ги сметаме за **ономазиолошки определени именски групи.**

Во рамките на сопствените имиња може да се направи поделба на:

- **примарни** и
- **секундарни.**

Во рамките на примарните сопствени имиња се разликуваат: **антропонимите, топонимите** и **темпоралните имиња.** Во вторичните се разликуваат: **имиња на институции и организации** и **наслови.**

Примарните сопствени имиња се конвенционални и, ако значат, нивното значење не е на прв план, туку го означуваат лицето, географскиот објект или временскиот отсек.

Имињата претставуваат производ на определен чин на именување и не зависат од својата форма.

**Антропонимите** имаат две главни функции: референцијална - за поврзување на конкретно лице со соодветното име и референцијално-повикувачка, кога го употребуваме антропонимот за да воспоставиме контакт со носителот.

Антропонимот можеме да го употребиме во врска со едно конкретно лице и да го употребиме само името, името и презимето, или пак името со прекарот, но и само прекарот. Често, како траен составен елемент на името се јавува општа именка што носи информација за возраста, за општествената положба или за професијата на носителот на личното име: *чичко Васил, Петре војвода, професор Марков.*

Личното име може да биде употребено и вторично, со свеста дека можат да го носат повеќе лица. Ваквите именски групи можеме да ги толкуваме на два начина:

1. ´тој писател што се вика Јачев´
2. ´тој Јачев што е писател´.

Со оглед на дилемата: дали да се употреби *господин Петковски* или *господинот Петковски*, треба да се каже дека се препорачува првата варијанта, зашто станува збор за етикета, па не се можни случаите како: ´тој Петковски што е господин´ или ´тој господин што се вика Петковски´.

**Топонимите** во примарна употреба можат да се јават во следниве разновидности: можеме да го употребиме само името: *Кратово,* или пак со општа именка, која е составен дел на името: *Шар Планина.*

Во секундарна употреба, топонимот се јавува со членувана општа именка: *селото Доброво, планината Исток.*

**Темпоралните имиња** се разнородна група.

На прво место треба да ги спомeнеме имињата на празниците: *Божик, Илинден, Нова Година, Коледе.* Некои имиња на празници содржат редни бројни придавки и имиња на месеците: *Први мај, Втори август, Единаесетти октомври.*

Всушност, секој датум претставува лично име за определен временски отсек: *Катастрофалниот земјотрес во Скопје беше на 26 јули 1963 година.*

Како темпорални имиња можеме да ги третираме и имињата на годишните времиња, на месеците и на деновите: *пролетта 1890 година; втори март 1939 година.*

Одделно внимание заслужуваат имињата на деновите во неделата со предлогот *в(о): в среда* (значи: *идната среда*); *во среда* (значи: *секоја среда*), *во средата* (значи: *минатата среда*).

**Секундарните сопствени имиња** се базирани на апелативи, па според тоа се способни да значат.

За **имиња на институции и организации** зборуваме во врска со именувањето на општествени, политички установи, стопански организации и слично, кои се индивидуализирани, најчесто, со географски податоци: *Европска економска заедница; Министерство за образование и наука на Република Македонија.* Како што може да се забележи, станува збор за помалку или повеќе развиени именски групи, со центар и со повеќе определби. Според структурата, овие именски групи не се разликуваат од другите именски групи во македонскиот јазик, но редот на елементите е стабилен, а и нема можности за исфрлање или за замена на некои елементи, бидејќи се работи за сопствени имиња на установите. Во практиката, поради економичност на изразот, вршиме извесни скусувања, но секогаш сме свесни за целосното, официјално име.

**Наслови** се даваат на уметнички дела, но и на објекти и установи и тоа по пат на крштавање и секогаш е, или треба да биде присутна намерата насловот да се сврзе со карактерот на делото или на установата: *Литературен збор, Турист.* Од друга страна, самиот наслов не носи информација за видот на делото или на објектот, па затоа, скоро редовно, насловите се придружени од апелативи: *списание "Литературен збор", хотел "Турист".*

## Анафората како вид внатрешнојазична референција: релативни именски групи

**Релативните именски групи** (и нивните прилошки еквиваленти) покажуваат внатрешнојазична референција: тие упатуваат во рамките на јазичниот текст на оној дел од главната дел-реченица на кој се однесуваат.

Релативните именски групи вршат истовремено три функции:

- анафорска,
- сврзувачка,
- функција на член на зависната релативна дел-реченица.

Релативната именска група воведува реченична определба наспрема друга именска група, која се наоѓа во главната дел-реченица:

а. *Курирот* ***што*** *дојде вчера ми предаде писмо.*

б. *Курирот,* ***кој*** *дојде вчера, ми предаде писмо.*

За да ја прифатиме реченицата под а., треба да претпоставиме едно множество од курири, од кое ние изделуваме еден и тоа токму по фактот дека го извршил дејството за кое станува збор во зависната дел-реченица. Во врска со реченицата под б., претпоставуваме дека се работи за еден, познат курир, за кој даваме (во случајов) еден дополнителен податок: дека "дошол вчера", податок што можеме да го ставиме во заграда, а тежиштето на информацијата е во главната дел-реченица: *Курирот ... ми предаде писмо.*

Во македонската релативна реченица ги среќаваме следните релативни именски групи и нивни еквиваленти (адвербите):

**а.** Наспрема сите релативни сврзувачки зборови треба да се издели *што*, кое се јавува во два вида:

1. *Што* може да ги релативизира показните заменки од среден род: *тоа, ова, она* и во тие случаи може да се врзе со сите препозиции: *тоа со што...; тоа на што...; она поради што...; ова за што...*

Истото тоа *што* се јавува и во рамките на **релативното надоврзување** или **реченична релативизација**, кога релативната

заменка се однесува на целата главна дел-реченица: *Делегациите не постигнаа согласност,* ***поради што*** *дојде до прекин на преговорите.*

2. Во сите други случаи релативното *што* не може да се врзе со препозиции, така што се јавува или како субјект или како директен објект: *Студентот* ***што*** *влезе последен, ја затвори вратата; Книгата* ***што ја*** *прочитав, многу ми се допадна.*

**б.** Релативното *кој(што)* се карактеризира пред сè со способноста да се врзува со сите препозиции. *Кој(што)* може да се јави во две разновидности:

*Кој* е именска заменка и се однесува само на лица и има форми: *кого(што)* и *кому(што): Нивниот татко,* ***кого*** *сите* ***го*** *почитувавме, беше голем архитект.*

*Кој(што), која(што), кое(што), кои(што)* е придавска заменка и може да се врзува и за лица и за предмети, како и за појави: *Го сакаме градот* ***во кој*** *живееме.*

**в.** За изразување припадност во рамките на релативните реченици ја употребуваме придавската заменка: *чиј(што), чија(што), чие(што), чии(што).* Оваа заменка се јавува само како определба на именка: *Дојде мајката* ***чие дете*** *беше наградено.*

**г.** Релативните заменски придавки *каков што* и *колкав што* во рамките на своите дел-реченици вршат адјективна функција: *Добив таков одговор* ***каков што*** *очекував; Никој не доби толкав простор* ***колкав што*** *му требаше.*

**д.** Релативните заменски адверби (еквиваленти на релативните именски групи) вршат адвербијални функции во рамките на своите дел-реченици: *Го помнам местото* ***каде што*** *се сретнавме; Нè напушти во оној момент / тогаш* ***кога*** *ни беше најпотребен; Постапи така* ***како што*** *му наложи совеста; Потроши толку пари* ***колку што*** *имаше.*

Белешки во врска со *што* како втора компонента во релативните сврзувачки зборови:

- *Што* како втора компонента воопшто не се јавува само во врска со сврзувачкиот збор *кога.*

- Кај релативните *кој(што)* и *чиј(што)* превладуваат примерите на употреба без компонентата *што.*

- Кај сите други релативни сврзувачки зборови елементот *што*, кој овде се пишува одделно, сè уште има сигурни позиции, како знак за релативниот карактер на овие заменски зборови.

## Катафората како вид внатрешнојазична референција

Со катафора се среќаваме во: релативните, декларативните и консекутивните реченици, како и во еден вид модусни реченици.

**а.** Носител на катафората во релативните реченици е **релативизираната именска група.** Релативизирана е онаа именска група што се јавува со определба во вид на релативна дел-реченица. Во нејзините рамки ги среќаваме операторите на категоријата определеност, т.е. детерминаторите: членските морфеми, демонстративните заменски зборови, потоа: *еден, некој.*

Релативизацијата може да се врши од следниве аспекти:

а. Предметот именуван или посочен со релативизираната именска група може да биде земен сам за себе, изделен, индивидуализиран и како таков да биде релативизиран.

б. На предметот може да се гледа низ призмата на неговите признаци и да се релативизира тој како носител на признаци.

в. Во основата на релативизацијата може да лежи споредба по квалитет, квантитет, модус.

На трите типа релативни реченици им одговараат: **рестриктивни** и **нерестриктивни релативни реченици.**

Пример за индивидуализација: ***Ќерката*** *што се роди по Парамона ја викаа Волкана.*

Пример за квалификативни релативни реченици: *Бараме* ***таков раководител*** *што ќе ги смири духовите.*

Пример за споредбена релативна реченица: *Ти си* ***таков*** *каков што е татко ти.*

**б.** Во декларативните реченици, во корелација со сврзниците: *дека, оти, што*, во главната дел-реченица може да се јави показната заменка *тоа*, или пак именката *факт: Ме зарадува* ***тоа*** *што сте живи и здрави; Им укажав* ***на фактот*** *дека треба да си ги исполнуваат обврските.*

Одделно внимание заслужуваат примерите со показната заменка *ова,* како и членската морфема *-ов: Морам да Ви го кажам* ***ова:*** *Вашето дело ме восхити!; Поракаата се сведуваше* ***на следново:*** *Помагајте!* Ваквата функција на показната заменка и на членската морфема се нарекува **препаративна.**

**в.** Во еден вид последични реченици, во рамките на главната дел-реченица се јавуваат извесен број показни заменски зборови со *т-*корен: *Тој беше* ***толку*** *возбуден што не можеше да си го контролира гласот.*

**г.** Катафора среќаваме и во еден вид модусни зависносложени реченици: *Кутиите беа поставени **така** што секоја од нив, во горните редови, се потпираше на по две под неа.*

## Конгруенција и зборored во именските групи

Во именските групи се воспоставува врска на конгруенција меѓу центарот и неговите определби: *добар роман, добра книга.*

Особеност во поглед на конгруенцијата по број имаме во случаите со броеви што завршуваат на *еден.* Именката, во вакви случаи се јавува во сингуларна форма: *триесет и еден ден.*

Формите на збирниот плурал, со определбите, се јавуваат во плурална форма: *зрели класје.*

Една именка-центар може да се јави со две или со повеќе определби, при што разликуваме, меѓу другото, и две разновидности:

а. *нашата и ваша група;*

б. *нашата и вашата група.*

Во првиот случај станува збор за една група: ´нашата група, која е и ваша´ или ´групата е и наша и ваша истовремено´.

Во вториот случај станува збор за две различни групи, за два центра: *нашата група* и *вашата група.* Како што може да се види, во македонскиот јазик именката-центар се јавува во сингуларна форма. Од друга страна, со помош на членската морфема даваме еднозначна информација за тоа дека станува збор за две групи.

Во поглед на зборoredот во именските групи, како неутрален се смета оној во чии рамки прво доаѓаат определбите, а потоа центарот. Ова не важи за случаите со развиени определби.

Во поглед на зборoredот во овие случаи, можеме да ги наведеме следните варијанти:

а. *полна(та) со вода чаша;*

б. *со вода полна(та) чаша;*

в. *полна(та) чаша со вода;*

г. *чаша(та) полна со вода;*

д. *чаша(та) со вода полна.*

Најприфатлива е варијантата под г: *чашата полна со вода.* Примерот под д. е прифатлив само како пример со обележен зборored. Не се прифатливи варијатните под: а., б., в.

Проблем за себе претставуваат случаите со разнородни определби: *девизните и пазарите на суровини.* Треба: *девизните пазари и пазарите на суровини.*

## РЕЧЕНИЦА

Реченицата е централна синтаксичка единица, организирана според синтаксичката шема на даден јазик и со еден лексички показател на предикативноста - личноглаголска форма - предикат како свој конститутивен член. Основна карактеристика на реченицата е предикативноста.

Изговорена или напишана, реченицата е конкретна творба и му припаѓа на јазичниот текст, а нејзиното значење се базира врз симболизирање типични процеси од светот околу нас, сфатени конкретно, во рамките на времето и на просторот. Самата структура на реченицата, односно синтаксичката шема, му припаѓа на јазикот како апстрактен систем од знаци.

Реченицата може да се разгледува од повеќе страни:

- Во поглед на **содржината** може да се каже дека реченицата дава *релативно самостојна информација*, затоа што, во рамките на текстот или на исказот таа се приспособува, но сепак дава информација (дури и кога изразуваме емоции). Информацијата може да биде **објективна (реалниот свет) и субјективна (односот на лицето кон тој свет), т.е. модалноста.**

При создавањето реченица, говорното лице има задача да ја актуализира објективната содржина на реченицата, потпирајќи се на поимите: *јас-овде-сега* и да изрази определен број задолжителни субјективни значења, како: предикативност, комуникативна функција и сл.

Објективното значење на реченицата се изразува со лексички средства и негови носители се полнозначните зборови; субјективните значења повеќе се изразуваат со граматички средства (модални зборови) и со интонацијата.

- Од гледна точка на **интонацијата**, реченицата е, по правило, јасно одделена како целина наспрема другите делови на текстот. Покрај ова, треба да се каже дека со помош на интонацијата, т.е. со таканаречениот **интонациски центар**, говорното лице може, ако сака, дека некој дел од реченицата е особено важен и треба да се нагласи: ***Проректорот*** (а не ректорот) *ги поздрави учесниците на Семинарот за македонски јазик, литература и култура.*

- Реченицата располага со своја **граматичка структура** затоа што е организирана според правилата што важат за секој јазик, макар што и при не многу строго почитување на тие правила, може да дојде до разбирање.

- Во рамките на реченицата доаѓа до израз и **ставот** за зборувачот за односот меѓу она што го соопштува и реалниот свет, така што секоја реченица има своја модална карактеристика.

- Реченицата треба да се разгледува и како дел од текст. Во контекст, речениците се приспособуваат кон другите делови со редот на зборовите, како и со испуштање или замена на елементи заеднички во текстот. Организирањето на реченицата во контекст, претставува предмет на **актуелното расчленување на реченицата** или на **функционалната реченична перспектива.**

## МОДАЛНОСТ

Модалноста во јазикот ја дефинираме како израз на ставот на зборувачот за односот меѓу соопштеното и светот околу нас.

1. Оцена на зборувачот во поглед на **реалноста** односно **нереалноста** на содржината на реченицата. Оваа оцена се изразува со глаголските времиња и начини.

2. **Деонтичка модалност - можност, неопходност, пожелност**: *Тој може да дојде утре* ´дозволено му е да дојде утре´.

3. **Персуазивна и епистемична (епистемска) модалност - веродостојност на она што се соопштува:** *Тој може да дојде утре:* ´Тој можеби ќе дојде утре´; ´Мислам дека тој ќе дојде утре´. Модални зборови: *секако, јасно, очигледно, неспорно, конечно, несомнено, се разбира, навистина, бездруго, природно, без сомнение, без двоумење, во секој случај, сигурно, објективно; никако, во никој случај, воопшто не; веројатно, наводно, изгледа, во извесна смисла, условно речено, можеби, се чини, најверојатно, по сè изгледа, навидум, небаре.*

4. **Комуникативна функција на реченицата**: соопштение, прашање, желба и сл.: глаголски начин, конструкција на реченицата, интонација.

5. **Тврдење: одрекување.** Првиот член не се обележува, а вториот се маркира со граматички, зборообразувачки и лексички средства.

6. **Емоционална и квалитативна оцена**: *за жал, за големо чудо, за среќа, на наша радост* и сл.

Кон ова треба да се додадат лексичките показатели на модалноста: **модалните глаголи и модалните зборови.**

Модални глаголи: *може, мора, смее* и сл.; одделно се споменува глаголот *треба*, кој е безличен. Овде треба да се споменат и примерите во кои се јавуваат предикативни именски групи: *потребно, нужно, можно* со глагол-копула *сум.*

Модалните зборови му служат на зборувачот да го нијансира или да го потцрта својот став: *сигурно, можеби* и сл.

## Видови реченици според комуникативната функција

Во зависност од својата комуникативна цел, зборувачот може: да соопшти нешто, да праша, да заповеда или да изрази желба и чувства. Се изделуваат следните видови реченици:

- исказни,
- прашални,
- заповедни,
- желбени,
- извични.

Наспрема сите овие видови стојат одречните реченици.

Во **исказните реченици** се дава проста констатација за каква било содржина, која се претставува (како да е) во согласност со реалниот свет. За таа цел се употребува индикативот во неговите основни значења, како и соодветната расказна интонација: *Тој ни ја кажа вистината; Убавината на езерото ги привлекува сите.*

**Желбените реченици** донесуваат дејства што не се извршени, содржини што се во согласност со желбите на зборувачот, а во ред случаи овде се среќаваме со единство на волјата и на чувствата. Овие реченици се вклучуваат во извичните, се изговараат, по правило, со еден вид извична интонација, макар што е при нивното определување најважна содржината. Непосреден израз на желбите на зборувачот претставуваат: благословите, здравиците и клетвите. Во благословите и во здравиците се изразуваат добри желби, а во клетвите се изразува желба некому да му се случи нешто лошо. Примери: *Бог да те чува од лоши комшии! Да остарее и да побелее како Грамос / како Пирин! Да ти се скине јазикот и самиот да си го голтнеш! По мев да лазиш и пак да ти е високо!*

Во основата на **заповедните реченици** лежи заинтересираноста на зборувачот за дејството за кое станува збор, со тоа што го поттикнува соговорникот за вршење или извршување.

При изразување директна заповед ги употребуваме формите на заповедниот начин за второ лице еднина и множина, при што кусите личнозаменски форми и формите на повратната заменка доаѓаат зад глаголската форма: *Насмеј му се! Не плашеше им се! Не кини ми го зборош!*

Имперфективните глаголи образуваат негиран заповеден начин во две форми:

- *Не прашувај ме!*
- *Немој да ме прашуваш!*

Негираниот императив од перфективните глаголи се прави само со стариот негиран императив од глаголот *може* - *немој(ше)* и *да*-конструкцијата од глаголот: *Немој да го испиеш целошо млеко!* Формите на негиран императив од перфективни глаголи со негацијата *не* се употребуваат надвор од прохибитивното значење: *Не умри магаре до зелена шрева! Ајде, не земи го, па ќе видиш!*

За изразување заповед кон трето лице сингулар и плурал се употребуваат партикулите *да* и *нека,* а за прво лице множина - *да: Да запееме! Нека влезаш! Да се подгошви за дискусија!*

Императив може да се изрази и со употреба на друга глаголска форма, на пример со футур и со соодветна интонација: *Пушкаша ќе ја осшавиш овде!*

Заповед, исто така, може да се изрази и со прашална реченица: *Што сшоиш? (=Немој да сшоиш!)*

Императивните реченици се изговараат со специјален вид извична интонација, која може, придружена со соодветна интонација да подигне на ранг на реченичен еквивалент претставници од класата на именките, на адвербите и сл.: *Оган! Напред!*

**Извичните реченици**, како и желбените и заповедните, спаѓаат во рамките на извичната интонација. Со нив се изразува емоција: *Шшо не ќе види човек во живошош! На какви убавини се изнагледавме!*

Речениците со кои се искажуваат пцости не можеме да ги одминеме и покрај тоа што спаѓаат во непрепорачливите форми на јазичен израз. Овде ги вклучуваме комплетните реченици. Овие реченици се изговараат со еден вид извична интонација и изразуваат емоција, најчесто негативна, но и позитивна. Кај некои зборувачи тие се составен дел на јазичниот израз. Глаголските форми се или во *да*-конструкција или во императив.

Со **прашалните реченици** зборувачот му се обраќа на соговорник за кој верува дека може и дека ќе биде расположен да му ја даде саканата информација. Ова важи за искрените прашања, т.е. за

такви што ги поставуваме кога не ни е нешто познато, но има и други прашања: реторички, прашања со кои го изразуваме својот став, императивни, испитни прашања и сл.

Интонацијата во прашалните реченици почнува ниско и се издигнува. Треба да се каже дека е интонацијата најважна тогаш кога имаме нулти прашања, т.е. прашања без партикули.

Прашалните реченици можеме да ги поделиме на три типа:

- *да/не*-прашања;
- *кој*-прашања;
- алтернативни прашања.

***Да/не*-прашањата** добиваат одговор *да* или *не*, се разбира покрај *не знам.* Во нив нема елементи што недостигаат, а се бара целосна (*Дојде Марко?*) или делумна верификација (*Марко дојде? Вчера ли дојде Марко?*). *Да/не*-прашањата без прашални партикули ги нарекуваме нулти: *Дојдовте? Не си видел бакарен покрив на куќа?*

Во македонскиот јазик се употребуваат следниве прашални партикули: *дали, зар(ем), ли, нели.*

Партикулата ***ли*** е енклитика и не може да се јави на почетокот на реченицата. Таа се јавува зад оној член на реченицата во врска со кој се прашува: *Вака ли се зборува?Јас ли треба да одам?Не е ли тоа демагогија?* Местото на партикулата *ли* јасно ја покажува неделивоста на проклитичката група од глаголот во лична форма: *Ќе дојдеш ли? Си му ја прочитал ли книгата? Би му рекол ли?*

Партикулата ***дали*** има свој акцент, па може да се употреби и самостојно, а во рамките на комплетни прашања обично се јавува на почетокот на реченицата и е тесно сврзана со личноглаголската форма: *Дали дојде Марко? Дали се затвора кругот? Дали не важи тоа и за економските разочарувања?*

***Зар(ем)*** е изразувач на емфаза, се употребува за изразување чудење и неодобрување: *Зарем ќе одиме? (= Мислам дека не треба да одиме).*

Партикулата ***нели*** бара согласувачки одговор: *Здодевно Ви е, нели? Нели не сакавте да дојдете?*

Во рамките да *да/не*-прашањата се јавуваат и следниве партикули: *не, а, да, да не: Тие ни се налутија, не? Си одиш, а? Да не се лажеш за тепачката?*

***Кој*-прашањата** содржат прашален заменски збор, непозната големина што треба да биде откриена, па затоа ги нарекуваме информативни. Тие можат да дадат целосна информација: *Што се случило?,* но и делумна: *Кој дошол?*

*Кој*-прашањата содржат прашални заменки, заменски придавки и заменски прилози: *кој...; шйо; чиј...; каков...; колкав...; каде; коīа; како; колку; зошйо.* Во синтаксичката шема на реченицата тие заземаат места и вршат функции што одговараат на нивните морфосинтаксички карактеристики: *Кој īо найрави йоа? Коīа ќе нè йосейийе вие? Како да не се луйам? Зошйо не се борийе?*

Во јазикот на поезијата, понекогаш ја среќаваме партикулата *ли* веднаш зад прашалниот заменски збор: *Како ли ушйе йреба да кажам дека йе сакам?*

**Алтернативните прашања** му го должат името на сврзникот *или.* Нив можеме да ги поделиме на две групи:

1. алтернативни прашања во кои со *или* се воведува негација: *Ќе дојдейе или не?*

2. алтернативни прашања во кои со *или* се воведува вистинска алтернатива: *Ќе дојдейе со нас или ќе īледайе йелевизија?*

## Средства на одрекувањето

Наспрема речениците во потврдна форма стојат одречните реченици:

*Марко дојде. - Марко не дојде.*
*Дојде ли? - Не дојде ли?*
*Оди! - Не оди!*
*Да даде Госйод! - Да не даде Госйод!*
*Доаīа инсйекйорой! - Не доаīа инсйекйорой!*

Тврдењето и одрекувањето се заемно поврзани појави. Секое одрекување претставува тврдење на спротивното. Меѓутоа, не треба да се сфати од горново дека тврдиме и одрекуваме во еднаков обем. Одрекуваме тогаш кога не е извршено дејството, или пак кога постои обичај во определена средина: *Пейицийе не се дел од македонскайа йисайелска йрадиција.*

Пред да преминеме на разгледување на средствата на одрекувањето, ќе изнесеме еден пример за илустрација на можното дејствување на негацијата во реченицата, придружена од поставеноста на интонацискиот врв:

*Не е Марко йосйособен од Никола.*

Оваа реченица може да добие најмалку четири интерпретации:

а. 'Не е вистина дека е Марко поспособен од Никола': интонацискиот врв паѓа врз негацијата: *НЕ Е Марко поспособен од Никола.*

б. 'Некој е поспособен од Никола, но тоа не е Марко': интонацискиот врв паѓа врз *Марко*: *Не е МАРКО поспособен од Никола.*

в. 'Марко не е поспособен, туку поснаодлив од Никола': интонацискиот врв паѓа врз *поспособен: Не е Марко ПОСПОСОБЕН од Никола.*

г. 'Марко е поспособен но не од Никола': интонацискиот врв паѓа врз *од Никола: Не е Марко поспособен ОД НИКОЛА.*

Во лингвистиката негацијата се определува како јазична универзалија. Негацијата се јавува на различни рамништа во јазикот: лексичко, граматичко, семантичко.

Меѓу средствата на негацијата на прво место ќе ги споменеме граматичките:

- негацијата *не*. Таа може да се јави и самостојно, но најчесто се јавува со личноглаголска форма. Во градацискиот израз *не само што ... туку и* нема негирање, но може да се јави и со негација: *не само што не ... туку и не.*

- партикулите *ни, ниту = и не.* Тие се употребуваат и како сврзници.

- одречните заменки, заменски придавки и заменски прилози: *никој, ништо, ничиј, никаков, никаде, никогаш, никако, николку.*

- префикси: ***не-*** *(нездрав, неубав, непријател);* ***ни-*** *(никаков);* ***без-*** *(бездомен, безвластие);* ***а-*** *(авалентен);* ***де-*** *(дебаланс; дебалканизира);* ***ин-*** *(инсолвентен; индетерминација).*

Според одделни автори, префиксот *не-* може да се јави во три групи именки:

- *непартиец* (имаме негација, т.е. станува збор за лице што не членува во партија);

- *нетатко, немајка* (негативна карактеристика);

- *непријател* ('противник').

Според бројот на одречните зборови во реченицата имаме: **еднократна и повеќекратна негација,** односно: **мононегација и полине-**

**гација.** За словенските јазици е карактеристична полинегацијата, која може да биде двојна, тројна, четворна итн.

Одделно внимание заслужува двојната негација, која се пројавува во две разновидности:

1. Првата се одликува со присуство на одречна партикула или морфема во реченицата за засилување на негацијата: ***Ни** прашинка **не** ќе остане од мене; Тој **не** се **ни** обидува да се поправи; Тој по **никоја** цена **не** правел отстапки.*

2. Втората разновидност на двојната негација се состои од две негации што се поништуваат: ***Не** можеш да **не** се чудиш( = Мораш да се чудиш); **Не** е **невозможно** (= Возможно е).*

Во рамките на полинегацијата се разликува и таканаречена **кумулативна негација:** *Никој никогаш ништо не рече.*

Врз основа на тоа кој член на реченицата се негира, се разликува **реченична** и **членска негација.**

Реченичната негација се одликува со негирање на личноглаголската форма: *Не се занимаваме со претпоставки; Тие нема да ги добијат своите права.*

Членската негација се однесува на некој друг член на реченицата, како во примерот: ***Не малку** бев загрижен (= Не бев малку загрижен).*

Во некои примери негацијата може да се јави пред именка или пред придавка, но не се врзува како префикс со нив: *Ние посетивме село, а не град (=а не посетивме град); Не добар, туку предобар беше со нас (=Не беше добар, туку предобар беше со нас).*

Негацијата може да биде и **тотална** наспрема **парцијална.** Примери: *Секаде ќе ти се бендиса: Никаде нема да ти се бендиса; Некаде нема да ти се бендиса.*

Негацијата може да биде **експлицитна** и **имплицитна:**

- глаголи: *заборави (=не помни); забрани (=нареди да не); одрекува (=тврди дека не); спречи (=не дозволи).*
- адверби: *ретко (= не често); одвај (= скоро не).*
- препозиции: *без, освен, против.*

Одречно значење може да се изрази и на следниве начини:

- со интонација: *Јас сум му зел пари?!*
- со емфатички обоени искази: *Многу си умен!*
- со фразеолошки изрази: *Се сложуваат како рогови во вреќа!*

- со реторички прашања што не содржат негација: *Може ли сè да се научи?!*

## ГРАМАТИЧКА СТРУКТУРА НА РЕЧЕНИЦАТА

### (**Синтаксички функции**)

Во оваа граматика се употребува терминот **синтаксички функции**, макар што во одделни граматики се јавуваат и други, како: **релации, позиции, реченични членови.**

Под синтаксичка функција го разбираме придонесот или учеството на сите елементи во исказот, во неговото оформување, во оформувањето на одделни синтаксички единици и во изразувањето на одделни синтаксички односи. Одделни автори нагласуваат дека функција на зборовите е улогата што им е предопределена при изразување на мислата.

Синтаксички функции се:
- **предикат**
- **субјект**
- **акузативен објект**
- **дативен објект**
- **препозиционален објект**
- **номинален дел на предикатот**
- **адвербијална определба**
- **атрибут**
- **апозиција.**

Меѓу членовите на реченицата (освен предикатот) може да се воспостави хиерархиски однос: најважен е субјектот, потоа доаѓаат објектите, па адвербијалните определби. Атрибутот се јавува како модификација на именската група, а апозицијата, претставувајќи второ име на лицето или на објектот и нема никакво влијание на шемата на реченицата.

Синтаксичката шема на реченицата треба да содржи предикат како создавачки член, а целосно се оформува во зависност од бројот на празните места што ги отвора глаголот, но и од типот на реченичните членови што треба да ги пополнат тие празни места.

**Безлични реченици**

Во безличните реченици има максимална редукција на синтаксичката шема на реченицата и таа се сведува на предикатот, кој може да се јави и со некои други членови, но не и со субјектот. Предикатот во македонскиот јазик се јавува, формално, во таканаречено немотивирано трето лице еднина, а оние глаголски форми што се јавуваат во *л*-формата, во среден род. Во безличните реченици предикатите се носители на предикативните категории (време и начин), но не и на конгруенциските (лице, број, род).

Безличните реченици се делат на две големи групи: безлични реченици со полнозначен глагол и група со глагол-копула и именски дел на предикатот.

Во првата група, **безлични реченици со полнозначен глагол** спаѓаат:

а. Реченици што содржат безлични глаголи: *Грми; Студи.* Одделно внимание заслужува глаголот *врне*, кој е безличен, но се јавува и со *дожд* и со *снег.*

б. Реченици со безлични глаголи со заменската форма *се*, која е составен дел на глаголот како лексичка единици: *Се стемнува; Се разденува.*

в. Реченици со неизразен вршител на дејството, од глаголи што ги имаат сите форми. Формата *се* има овде функционално значење на безличен елемент. Ваквите глаголи се однесуваат на луѓето, но не можат да се јават со глаголи што го имаат елементот *се* во својата лексичка форма: *се бори; се надева.* Така, не може да се каже: **Да се живее значи да се надева*, туку: *Да живееш значи да се надеваш.* Наведуваме неколку примери на безлични реченици со неизразен вршител на дејството: *Во Македонија се штрајкува; За тоа не се зборува јавно; Овде ќе се умира.*

г. Реченици во кои станува збор за психофизиолошки појави на организмот, независни од волјата: *Му се пие; Не ми се шета.* Носителот на појавата или на состојбата е сигнализиран со куса дативна личнозаменска форма.

д. Различни физиолошки и психички состојби чии носители се сигнализирани со куси личнозаменски форми за акузативен и за дативен објект: *ме тресе, ме мрзи; ми студи, му текнува.*

ѓ. Означувајќи појави, процеси и состојби чии предизвикувачи или двигатели во моментот не се на преден план, некои примарно лични глаголи се употребени безлично: *Отсекаде дува; Мириса на восок; ...кај нив не свети.*

е. Егзистенцијални реченици со глаголот *има*, со кои се потврдува или се одрекува постоењето на нешто или на некого без индивидуализирање или точно определување: *Има добри луѓе; Немало йравда.*

Речениците од втората група, **безлични реченици со глаголско-именски предикат**, главно, означуваат временски околности или психички и физиолошки состојби на живи суштества.

Безличните реченици со глаголско-именски предикат се јавуваат во следниве разновидности:

**А.** со заменка како именски дел на предикатот: *Шшо ши е? Нишшо не ми е! Тоа ши е!*

**Б.** со именка како именски дел на предикатот:

1. примери во кои се јавува само глаголот-копула и именката:

а. изнесување субјективна оцена, став: *Гревоша е; Адеш е;*

б. определување временски околности: *Беше есен; Недела е;*

в. изразување однос кон реалноста на соопштеното: *Вистина е; Лага е.*

2. Примери во кои се јавува и куса дативна личнозаменска форма: *Сшрав му е.*

**В**. со **(глаголска) придавка** како именски дел на предикатот:

а. со глаголски придавки што означуваат говорна дејност: *Кажано е еднаш;*

б. определување временски и други околности: *Разденешо е; Било зашойлено;*

в. изнесување внатрешна состојба на човекот, како резултат на некое дејство: *Дојдено ми е до нос; Догорено му е до нокшише;*

г. изразување став за судбинска предопределеност: *Така му било йишано.*

**Г**. со **адверб** како именски дел на прирокот. Овде, покрај глаголите *сум* и *сшане*, се јавува и глаголот *дојде: Му беше / сшана / дојде неудобно.*

Овде среќаваме различни адверби:

- заменски: *Не било шака;*

- адвербијално употребени придавки надвор од категоријата род: *Суйер е; Не е фер;*

- адвербите на *-о: Сшудено е; Облачно е; Добро е.*

Кусата дативна личнозаменска форма како задолжителна се јавува со прилозите *мило* и *драго: Мило ми е!* Како факултативна го

сигнализира лицето како носител на определена состојба: *Добро му е; Им беше студено.*

**Дијатеза: активни и пасивни реченици**

Наспрема безличните реченици стојат оние што содржат субјект, кој и не мора да се појави, затоа што информацијата за него ја дава предикатот. Меѓутоа, субјектите можат да се разликуваат, меѓу другото, и во таа смисла што некои го именуваат вршителот на дејството, а други - неговиот трпител. Ова разликување може да се разгледува во рамките на една поширока појава наречена **дијатеза.** Дијатезата е збир од формални: синтаксички и морфолошки средства што служат за сигнализирање на разликите во рангот на учесниците во глаголското дејство. Дијатезата го има предвид карактерот или типот на глаголот (глаголскиот род): дали се работи за преоден или за непреоден, или пак за повратен глагол и сл.

Разликата меѓу активната и пасивната дијатеза се состои во тоа што во активната реченица вршителот на дејството се јавува како субјект: ***Марко** го препорача Никола.* Во пасивната реченица не се тргнува од вршителот на дејството, туку од неговиот поднесувач: ***Никола** беше препорачан од Марко.* Како што се гледа, поднесувачот на дејството, кој во активната реченица се јавува во функција на акузативен објект, во пасивната реченица станува субјект, останувајќи поднесувач на дејството. Ова застанување на страната на некој од учесниците во дејството, изразено со јазични средства, се нарекува **емпатија**, а таа се дефинира како идентификување на зборувачот со учесник или со објект на дејството за кое станува збор.

Во врска со предикатот, во пасивните реченици има две можности:

а. употреба на глаголот *сум* и глаголска придавка од преоден глагол, но со пасивно значење: ***Вработени се** пет работници; Ова контролно место **е лоцирано** на границата;*

б. употреба на предикатот во лична форма, при што тој се согласува со субјектот (поднесувачот на дејството). Личноглаголската форма, меѓутоа, не се јавува самостојно, туку со заменската форма *се*: ***Се продава** деловен простор.*

За примерите од типот на оние под а., се употребуваат термините: **перифрастичен или стативен**, а за оние под б., - **рефлексивен пасив.**

За македонскиот јазик е карактеристичен фактот дека не може од сите преодни глаголи да се образува пасив; глаголите *руча, вечера, јаде* имаат активно значење: *Јас сум ручан / вечеран / јаден.*

Може да се постави прашањето за лицето во кое се јавуваат пасивните реченици за македонскиот јазик: најчесто се јавуваат во трето лице еднина и множина, но се наведуваат и други примери:

(1) *Јас се слушам овде* (= 'Мене ме слушаат');

(2) *Се гледам ли? - Се гледаш!* (= 'Може ли некој да ме види?' - 'Да, може кој било да те види!')

(3) *Се молите да присуствувате на состанокот* (='Организаторот на состанокот Ве моли за присуство')

(4) *Ние не сме информирани* (= 'Нас никој не нè информирал')

(5) *Јас сум затворан и малтретиран неколку пати* (= 'Неколку пати ме затвораа и ме малтретираа').

Во врска со агенсот, може да се каже дека тој обично не се јавува, но ако се јави, тогаш се употребува со предлогот *од*: *Карпов и Тиман беа елиминирани од Шорт.*

Примери: *Оваа средба **е реализирана** според потпишаниот протокол; Човекот **е* непрекинато** распнат** меѓу доброто и злото; Договор **не е постигнат;** Раководителот **е разрешен** поради пропусти во работењето; Филмот **ќе се прикажува** секој ден; Информации **можат да се добијат** во секретаријатот на Факултетот* и сл.

## Главните реченични членови: субјектот и предикатот

Како основна, најмала предикативна единица, реченицата е составена од членови распоредени околу една личноглаголска форма, членови меѓу кои има хиерархиски однос. Од сите нив се изделува еден како носител на предикативните категории - предикатот, а потоа доаѓа субјектот, кој ја управува формата на предикатот во лице, род и број. Субјектот припаѓа кон валентната шема на глаголот, т.е. кон синтаксичката шема на реченицата, а најважен е и затоа што ја управува формата на предикатот. Субјектот се одликува со непосредна врска со предикатот, иако има своја автономност.

## Субјект

Субјектот може да именува или да посочува:

- вршител на дејството (обично кај преодни глаголи, во активни реченици): ***Марко*** *напиша писмо;* ***Тој*** *го пофали детето.*
- предизвикувач на дејството: ***Ветерот*** *ги кршеше гранките.*
- поднесувач на дејството (во пасивни реченици): ***Тие*** *беа испратени под стража.*
- носител на психички процес или состојба: ***Марко*** *почувствува страв.*
- носител на особеност: ***Пејачот*** *има силен глас;* ***Куќата*** *е голема.*
- место на вршење на дејството: ***Главата*** *ми бучи.*
- средство за вршење на дејството во реченици во кои не е изразен вршителот на дејството, а не се пасивни: ***Каменот*** *го скрши стаклото.*
- *да*-конструкција: *Лесно е* ***да се умре,*** *тешко е* ***да се живее*** *чесно.*
- релативна реченица во препозиција: ***Кој е прав*** *- да е здрав,* ***кој е крив*** *- да е жив.*
- Различни видови зборови, изрази и конструкции можат да бидат употребени и како имиња на самите себеси: ***Чита и пишува*** *се глаголи од а-група;* ***Секое оф*** *не е од мака.*

Поради изразноста на личноглаголските форми во македонскиот јазик, личните заменки, а особено личните заменки за прво и за второ лице еднина и множина најчесто не се јавуваат.

## Видови предикат

Предикатот е основен член на реченицата, нејзин конститутивен член и најважен елемент за разликување на реченицата во рамките на синтаксичките единици. Со субјектот воспоставува согласувачка врска. За предикатот е карактеристично тоа што тој му прирекува на субјектот некој признак (дејство, состојба, особеност) и го поставува во времето и во просторот.

Во овој учебник се врши поделба на предикатот врз основа на тоа дали има или нема именски дел во својата структура. Предикатот се дели на **глаголски** и **глаголско-именски.**

**Глаголскиот предикат** е основен тип предикат: содржи глагол во лична форма, односно автономна личноглаголска форма и може да биде **прост** и **сложен.**

**Простиот глаголски предикат**, од своја страна, може да биде претставен со проста и со сложена глаголска форма (глаголско време или начин): *Детето* ***спие;*** *Гостите* ***не дојдоа;*** *Детето* ***беше заспало;*** *Лично ги* ***немам доживеано*** *тие времиња.*

**Сложениот глаголски предикат** се состои од два глагола од кои едниот се јавува во *да*-конструкција во македонскиот јазик, за разлика од јазиците што поседуваат инфинитив. *Да*-конструкцијата се воведува со фазни, модални и глаголи на умеење и обид.

Со терминот **фазни глаголи** се означуваат глаголи што се поврзани со фази, етапи од дејствата. Во рамките на оваа група глаголи се разликуваат две подгрупи:

- во првата може да се вклучат глаголите што именуваат целосно едно дејство: *заоди; дотие.*

- во втората подгрупа ги вклучуваме глаголите што се ограничени само на именување на фазата: *почне, престане.* Во врска со сложениот глаголски предикат овде нѐ интересираат фазните глаголи од втората подгрупа.

Според фазите што ги означуваат, овие глаголи се делат на три групи:

- глаголи што ја означуваат почетната фаза од дејството: *почне / почнува (Во март ќе почнам да учам за испитот); започне / започнува; фати / фаќа; земе / зема.* Со вакво значење, особено во народниот јазик и во разговорниот функционален стил, се јавуваат поретко и: *викне (викна да реди); легне (легнал да копа); прсне (прснал да бега); седне (седнал да работи); тргне (тргнал да бара); трешти (трештил да бега).*

- глаголи што означуваат трајна фаза од дејството: *продолжи / продолжува; не престане / не престанува.*

- глаголи што ја означуваат завршната фаза од дејството: *престане / престанува.*

За воведување на *да*-конструкцијата се употребуваат и **модалните глаголи**, како: *може, мора, смее, сака* и одделно *треба*, кој е безличен. Интересно е овде прашањето за дејствувањето на негацијата, која може да се јави и со модалниот глагол и со *да*-конструкцијата, а може да се јави и со двата глагола, па се добива двојна негација: *Тоа не може да ме возбуди; Не требаше да ја*

*прифатам оваа работа; Во новиот устав не смеат да се повторат недостатоците од претходниот;* примери со засилувачка двојна негација: *Едната страна не сака да учествува во никаква дискусија за воениот анекс кон договорот; Не смееш да не дојдеш.*

Третата група ја прават глаголи **на умеење и на обид:** *настојува, се обидува, се труди, успее / успева: Настојуваше да нè убеди; Успеавме да го задржиме гостинот на вечера; Се обидувам да те убедам во важноста на договорот.*

**Воведувачките глаголи (фазни, модални, глаголи на умеење и на обид)** освен глаголот *треба*, покажуваат : лице, број, време и начин, а глаголот во *да*-конструкција покажува лице и број, а се јавува во презент: *продолжи / ќе продолжи / продолжил / ќе продолжеше / би продолжил --- да оди; смеете / смеевте / не би смееле --- да дојдете.*

Бидејќи е безличен, глаголот *треба,* во рамките на сложениот глаголски предикат покажува само време или начин, а глаголот во *да*-конструкција покажува лице и број и се наоѓа во презент: *треба / требаше / требало / би требало --- да дојдеш / да одиме / да седнете.*

Безличниот модален глагол *треба* треба да се разликува од личниот глагол *треба*, со значење ´има потреба´: *Вие им требате на вашите деца.*

На преминот меѓу глаголскиот и глаголско-именскиот предикат може да се разгледа таканаречениот **декомпониран, перифрастичен, аналитички предикат**, составен од глагол што именува дејство во поширока смисла (*прави, врши, води)* и именка во функција на акузативен објект, со која се прецизира карактерот на дејството: *прави напори; врши операција; води разговори.* Повеќето од овие предикати можат да се заменат со соодветен глагол: *оперира, разговара.* Сепак тие си го задржуваат местото во системот, особено во административниот, публицистичкиот и научниот функционален стил. Меѓу причините за опстојување може да се спомене и фактот дека именката може да добие определба, која не може секогаш да се јави со соодветниот глагол: *врши тешка операција - *тешко оперира; води компликувани и бескрајни преговори - *компликувано и бескрајно преговара.* Од друга страна, факт е дека примери со перифрастичен предикат можеме да најдеме и во народниот јазик, со именки од турски или од грчки произлез: *стори гајрет; бере гајле; чини метании; прави муабет.*

**Глаголско-именскиот предикат** се состои од два елемента: **глагол-копула и именски дел.** Глаголот-копула претставува семан-

тички испразнет глагол, носител на предикативните и на согласувачките категории. Во улога на глагол-копула во македонскиот јазик најчесто се јавува глаголот *сум (биде / бидува)*, а покрај него се јавуваат уште и: *стане / станува, остане / останува, се прави / се направи, излезе, се покаже, се смета, се мисли / се замислува, се погоди.*

Како и глаголскиот предикат, глаголско-именскиот може да биде **прост**, составен само од глагол-копула и **сложен**, со фазен, модален и глаголи на умеење и на обид: *Вечерва сакам да бидам тивок и умен; Тихон започна да станува рамнодушно тажен; Ќе настојуваме да бидеме победници.*

**Именскиот дел** на глаголско-именскиот предикат прави целина со глаголот-копула, но претставува суштински содржински дел на тој предикат, зашто го носи значењето. Се однесува на субјектот, на кој, со посредство на глаголот-копула, му прирекува особености и карактеристики.

Општо земено, изборот на именскиот дел од глаголско-именскиот предикат е условен од изборот на субјектот. Именскиот дел може да биде претставен со: придавки, именки, заменки, броеви и прилози.

За **адјективот**, функцијата на именски дел на глаголско-именски предикат претставува една од двете главни служби во реченицата (покрај атрибутивната). Глаголско-именскиот предикат е најтипичен затоа што токму со придавката најчесто се врши конгруенција по род и број со субјектот и затоа што со оваа зборовна класа се именуваат карактеристики на предмети, лица и сл., а тоа е основна задача на глаголско-именскиот предикат.

Како именски дел на глаголско-именски предикат најчесто се јавуваат **качествените адјективи:**

- квантификација: *Неговиот пат е* ***широк****; Господ е* ***голем;***
- физички својства: *Луѓето беа* ***неми;***
- здравствена состојба: *Човекот беше* ***болен;***
- бои: *Брадата му е* ***сива;***
- интелектуални својства: *Вие сте* ***малоумен;***
- емоционални состојби: *Секогаш бил* ***весел;***
- естетска оцена: *Градот е* ***прекрасен;***
- оцена на карактер: *Сите луѓе се* ***лоши;***
- морална оцена: *Тоа е* ***нечесно;***
- оцена на интензитетот на признакот: *Аплаузот беше* ***сосема млак;***
- споредбена оцена: *Двата одговора се* ***сосем идентични.***

Од **прономиналните адјективи** особено често се јавуваат тие што укажуваат на:

- квалитет: *Сите сме си **такви**; **Каков** е планот?*
- присвојни прономинални адјективи: *Сè е **наше**!*

**Редните нумерички адјективи** се исто така типични за македонската предикација: *Ние сме **први**.*

**Релативните адјективи** ретко се среќаваат во рамките на глаголско-именскиот предикат: *Сите клупи беа **метални***, освен во случаите кога се метафорично употребени: *Нејзиното срце е **камено**.*

**Вербален адјектив:** *Бев наврнат, бев зарипнат, бев прекипнат.*

**Степени на компарација:** *Јас сум **полоша од тебе**; Ова момче е **најарно**; Сите хотели таму се **суперлуксузни**.*

Во врска со **супстантивите** како супстантивни делови на вербално-супстантивен предикат, треба да се каже дека со оглед на особеноста на овој вид предикат, на субјектот му се припишуваат следниве особености:

- професија: *Јас сум **етнолог**;*
- општествена положба: *Тој е **бизнисмен**;*
- припадност: *Тие се **либерали**;*
- роднински однос, фамилијарен статус: *Јас сум му **кум**; Тој не му е **вистински брат**;*
- лични имиња, прекари, етници: *Таа не е **Вида**, туку **Ванеса**; Зар татко ти е **Англичанец**?*
- квалитет: *Јас сум **оптимист**; Бакалот бил **арамија**;*
- преносно значење: ***Ламја** е тој; Наум станал **камен**; Тие се **коска и кожа**.*
- вербални супстантиви: *Секое бегање е **доаѓање**.*

Како центар на предикативна именска група, супстантивот може да се јави и со определби:

- адјективи, кои, од своја страна, можат да се јават со адверби: *Тој е **многу добар студент**;*
- зависна именска група: *Таа е **студентка по географија**;*
- зависна дел-реченица: *Тој е **човек што си ги исполнува обврските**.*

Скоро сите **заменки**, освен прашалните, се јавуваат во служба на супстантивен дел на вербално-супстантивен предикат: *Тоа сме **ти и***

***јас.*** Прашалните заменки се јавуваат во функција на супстантивен дел на вербално-супстантивен предикат и тоа секогаш во иницијална позиција: ***Кој*** *е овој?* ***Кој*** *сте Вие?* ***Што*** *е тоа?*

**Броевите** во рамките на супстантивниот дел на вербално-супстантивниот предикат се јавуваат најчесто како определби на центар-супстантив: *Тие биле* ***трите наречници.***

И покрај извесни дилеми, се покажува дека и **адвербите** не можат да се исклучат од функцијата на супстантивен дел на вербално-супстантивен предикат: *Оти ти е* ***онака*** *детено?* ***Убаво*** *сме сите.*

Со свои карактеристики се изделуваат две групи реченици со вербално-супстантивен предикат:

1. Речениците што почнуваат со *Тоа е / се.* Функцијата на овие реченици се состои пред сè во претставување на предметите, лицата и сл. Кај овие реченици нема ограничувања во поглед на конгруенцијата: ***Тоа*** *е јасно;* ***Тоа*** *беше љубов;* ***Тоа*** *се мои книги;* ***Тоа*** *сте Вие.*

2. Одделно внимание заслужуваат примерите во кои еден ист збор (најчесто супстантив) се јавува и како субјект и како супстантивен дел на предикатот. Во македонскиот јазик во овој случај се можни две разновидности:

А. со членуван субјект и со неопределен супстантивен дел, а со факултативна употреба на личноповратната прономинална форма *си: Човекот (си) е човек.*

Б. со неопределен субјект и со супстантивен дел и со задолжителна употреба на личноповратната заменска форма *си: Машина си е машина.*

Толкувањето на овие реченици може да биде двојно: *Рака си е рака* или *Раката (си) е рака:*

а. ограничување во изведбата / изработката наспрема некоја машина;

б. поголемо совршенство во изведбата / изработката.

Супстантивниот дел на вербално-супстантивниот предикат претставува предикативна именска група, која се одликува со:

- необележеност од гледна точка на категоријата определеност;
- необележеност по зависност;

- согласување со субјектот.

Во врска со **необележеноста по определеност** треба да се каже дека:

а. Предикативната именска група може да се јави без член или друг показател по определеност и тогаш се јавуваат **аскриптивни реченици** или **релација на вистинска предикација**: *Тој е светец; Скопје е образовен центар на нашата држава.*

б. Предикативната именска група може да се јави и со член или со друг показател по определеност, а може да биде конституирана од лично или од географско име, па речениците можеме да ги наречеме **еквативни**, односно во овие случаи имаме **релација на идентификација**: *Ти си Марко; Гевгелија е најјужниот град во нашата држава.*

в. Во врска со примерите од типот: *Марко е еден мој другар,* се зборува за **релација на делумна идентификација.**

Во врска со **необележеноста по зависност**, односно отсуството на препозиции со предикативната именска група, ќе кажеме дека е тоа најчест случај, но има и случаи со именски групи употребени со препозиции: *Господинот е од полицијата; Момчето е по кошула; Подарокот е за тебе; Тој е против сите; Таа ми е како мајка.*

Во поглед на **согласувањето меѓу предикативната и субјектот** може да се каже дека кога имаме адјективи (освен во случаите како *пембе* или *фер*) може да се изврши согласување, но кога има супстантив, секој од супстантивите си има свој род: *Мувата е инсект.*

Предикативната именска група употребена
без глаголот-копула

Предикативната именска група се јавува често без глаголот-копула и, во зависност од релацијата воспоставена во почетната реченица, може да врши различни функции:

а. функција на **предикативен атрибут**, добиен од релација на вистинска предикација: *Мира е* ***моја другарка од детството*** *- Нè пречека Мира,* ***моја другарка од детството.***

б. функција на **апозиција**, добиена од релација на идентификација: *Илија Мартиновски е* ***претседателот на Сојузот на лекарските друштва на Република Македонија*** *- Изложбата ја отвори Илија Мартиновски,* ***претседателот на Сојузот на лекарските друштва на Република Македонија.***

## Конгруенција меѓу субјектот и предикатот

Конгруенцијата може да се дефинира како приспособување на најмалку два елемента еден кон друг врз основа на една категорија.

Има три вида конгруенција во македонскиот јазик:

- **конгруенција по форма (граматичко);**
- **конгруенција по смисла;**
- **конгруенција по блискост.**

Конгруенцијата се реализира во рамките на следниве категории:

- **род;**
- **број;**
- **лице.**

## Конгруенција по лице

По правило, нема проблеми во конгруенцијата по лице меѓу субјектот и предикатот: предикатот се јавува во она лице што одговара на лицето на субјектот.

Извесен проблем претставуваат случаите кога е субјектот изразен со именска група што именува множество во кое спаѓа и зборувачот, но неговото присуство не се сигнализира: ***Неколку пријатели отидовме*** *во кафеана.* Всушност, дури со личноглаголската форма добиваме информација дека е вклучено и лицето што зборува. Треба: *Неколку пријатели,* ***меѓу кои и јас,*** *отидовме во кафеана*; или: ***Ние,*** *неколку пријатели, отидовме во кафеана.*

Кога имаме повеќе од една именска група во функција на субјект и кога се тие во различни лица, важи општопознатото правило дека првото лице има предност над второто и третото, а второто над третото: *Милка, ти и јас* ***ќе се сретнеме*** *во 11 часот; Милка и ти* ***ќе се сретнете во 10 часот.***

## Конгруенција по род

Конгруенцијата по род доаѓа до израз во случаите кога предикатот содржи *л*-форма, како и во случаите со вербално-супстантивен предикат, со предикативна именска група претставена со

адјектив или со супстантив што означува лице, под услов граматичкиот и природниот род да не се во судир.

Извесен проблем се јавува кај именките што означуваат лица од женски пол, но со функции што не биле обични за жените: *претседател, министер, ректор, декан.*

Ако се инсистира на задржување и на употреба на именките од машки род и за лица од женски пол, тогаш треба редовно да се употребува и личното име, со кое ќе се врши конгруенција по род. Од друга страна, личното име не мора секогаш да дава информација за полот на лицето што е во прашање (ова особено важи за некои туѓи лични имиња). Покрај тоа, кога се зборува во еден текст за едно лице, се покажува како многу неудобно постојано да се повторува и општата именка и личното име. Кога ќе се употреби само општата именка, се јавуваат тешкотии при конгруенцијата: *Министерот ги примил роднините на киднапираните.* Најдобро е со самата форма на општата именка да се сигнализира полот: *Министерката ги примила роднините на киднапираните.*

## Конгруенција по број

Конгруенцијата по број се врши на тој начин што кога е субјектот во сингулар и предикатот е во сингулар, а кога е субјектот во плурал, или пак кога е составен од повеќе именски групи, предикатот е во плурал.

Ќе изнесеме неколку специфичности во поглед на конгруенцијата по број во македонскиот јазик:

Во примерите со **плурал на величество, плурал од скромност и авторски плурал**, заменката (субјект) и предикатот се во плурал: *Вчера **имавме** можност **да се запознаеме** со претседателот на оваа банка. Во овој прилог **ќе** ги **изнесеме** впечатоците од нашата посета. **Принудени сме**, иако **не сакаме, да изнесеме** неколку забелешки.*

Во врска со употребата на формите за **второ лице плурал од почит,** разликуваме:

а. Кога е предикатот вербален, тој е во плурал, како и личната заменка - субјектот: *Вие дојдовте.*

б. Кога е предикатот супстантивно-вербален, глаголот-копула е во форма за второ лице плурал, а супстантивниот дел на предикатот - во сингулар, што претставува конгруенција по смисла: *Вие сте **совесен;** Вие сте **добар човек.***

Формите за збирна множина на *-је* добиваат множинска конгруенција: ***Жолтите класје се наведнале.***

Во случаите со количествени определби од типот: *група студенти; чета војници; јато гуски* и сл., се препорачува конгруенција со основниот супстантив: *Група австралиски научници ја* ***потврдија*** *веста.*

Колективните супстантиви, оние што означуваат множество во сингуларна форма, кога се јавуваат како субјект во реченицата, треба да добијат предикат во сингулар: ***"Психо" покажа*** *голем напредок.*

Броевите функционираат како определби и сите освен *еден* се јавуваат со именки во множина. Бројот *еден,* од друга страна, воспоставува конгруенција по блискост: *Во книгата* ***беа поместени сто и една приказна; Тие илјада и една ноќ поминаа*** *брзо.*

Во случаите кога е еден супстантив употребен со две или со повеќе определби и кога е само првата од нив членувана, предикатот ќе биде во сингулар: ***Нашата и ваша влада постигна*** *успех на сите полиња.* Кога се двете определби членувани, предикатот се јавува во плурал: ***Нашата и вашата влада постигнаа*** *успех на сите полиња.*

Во случаите кога имаме (најмалку) две именки со сингуларни форми, во функција на субјект, а со нив стои една определба, определбата е во сингуларна форма, во конгруенција по блискост со првата именка, а предикатот е во множина: ***Нашиот хор и оркестар*** *ги* ***освоија*** *првите места.*

Примерите наведени во претходните точки нѐ воведуваат во прашањето за конгруенцијата меѓу субјектот и предикатот во случаите кога има повеќе од една именска група. Меѓу таквите именски групи можат да се создадат следниве видови односи:

А. **координациска врска:**

а. **составна**: ***Мажот и жената разговараа*** *долго.*

б. **разделна врска**: ***И едната и другата страна беа*** *силно* ***противставени*** *во судирот.*

в. **разделна врска** со *ни-ни:* ***Ни господ ни никој не се јави.***

г. Од друга страна, кога е еден од вршителите на дејството првото или второто лице, предикатот се јавува во форма за прво или

второ лице плурал: ***Ни јас ни тој не доаѓаме; Ни ти ни тој нема да зборувате.***

д. **алтернативна врска** со *или:*

1. *Или* може да воведува второ име на лицето: ***Шефот или раководителот треба да преземе мерки.***

2. *Или* почесто воведува алтернативен вршител на дејството, но поради природата на алтернативната врска, предикатот почесто се јавува во сингуларна форма: *Во капиновите грмушки* ***шушкаше еребица или еж.***

3. Кога се јавува прво или второ лице, тогаш има плурална конгруенција: ***Јас или тој ќе дојдеме.***

Б. **субординациска врска со препозицијата** ***со***

Препозицијата *со* укажува на заедничко вршење на дејството: *Мира дојде со децата.*

Кај примерите од типот: *Ние со Мира се договоривме; Вие со Мира ќе отпатувате*, има специфичност во тоа што може да дојде до двојна интерпретација:

1. *ние, вие* претставува множество од лица од кои е исклучена Мира;

2. *ние, вие* го вклучува именуваното лице, па имаме: *Јас и Мира со Мира; Ти и Мира со Мира...*

## Видови објект

**Објектот** претставува именска група регувана од предикатот. Каква ќе биде таа зависност, зависи од типот на валентноста на глаголот. Разликуваме три вида објект:

- **акузативен,**
- **дативен,**
- **препозиционален.**

## Акузативен објект

Акузативниот објект претставува именска група што се наоѓа во директна, непосредна зависност од предикатот. Овој објект е единствениот, покрај субјектот, кој се јавува без препозиции.

Акузативниот објект се јавува пред сè со двовалентни транзитивни глаголи во активни реченици: *Марко бере* ***јаболка;*** *Марко* ***ги*** *набљудува* ***птиците;*** *Марко* ***ја*** *почитува* ***Мира.***

Во пасивна реченица, акузативниот објект преминува во субјект во пасивната, останувајќи поднесувач на дејството.

Во македонскиот јазик (но не и само во него) има појава интранзитивните глаголи да се јават како транзитивни: *Неа ништо не ја умирало; Сонце ме зајде; Ја порасна ли?; ...пат ќе патуваш; ...и помин со таква ќе се помине; ...тие грижи ги грижи домаќинот; С. веќе ги флертува европските флертови.*

Примарно интранзитивните глаголи се делат на две групи:

а. такви при кои дејството го врши самиот субјект врз пасивен предмет: *Тој го оди патот; Го шета светот; Ја плаче својата стара мајка.*

б. такви при кои субјектот прави објектот да го врши дејството означено со глаголот: *Тој го расте детето*, т.е. *прави детето да расте.*

Со некои глаголи, во класичните јазици, се јавуваат по два акузатива: акузатив на објектот и акузатив на предикатот: *Сите **го** викаат **детето корзаџија;** Селаните **го** направиле **старецот нивни претставник;** Републиката во рамките на ООН **привремено** ќе сеословува "Поранешна Југословенска Република Македонија".*

**Како балканска црта на македонскиот јазик, се разгледува удвојувањето на акузативниот и на дативниот објект.**

## Удвојување на акузативниот објект

**Акузативниот објект се удвојува** во следниве случаи:

- кога имаме членувана именска група: ***Го** положив **испитот.***
- кога имаме именска група определена со демонстративна заменка: ***Оваа книга** ќе **ја** прочитам.*
- лично име во функција на акузативен објект: ***Ги** поздравивме **Марија и Марко.***
- роднински имиња со куси личнозаменски форми употребени постпозитивно: ***Го** видовме **дедо му.***
- роднински имиња во падежни форми: *... се надава мајка на чардакот и **го** викнува **татка** за ручек.*
- со долга форма на личните заменки: ***Нив ги** поздрави срдечно, а **нас** не **нè** погледна.*
- со самостојно употребена демонстративна заменка: *Јас **ова** после **го** чув.*

- редовно се удвојува релативната заменка во функција на акузативен објект: *А тоа* ***што го*** *кажуваше човекот беше вистина.*

- прашалните заменски зборови, по правило, не се удвојуваат: ***Што*** *сакаш?*

- ако имаме непознат елемент од познато множество, тогаш се удвојува: ***Кого го*** *барате?*

- Проблем претставуваат неопределените именски групи. Нормата се искажала во смисла дека таквите именски групи не се удвојуваат: *Ние двајцата убивме* ***еден доушник.*** Од друга страна, процесот на граматикализација ги зафатил и овие именски групи, на имаме: ***Го*** *прашуваат* ***еден калуѓер;*** *...пишуваното од некои луѓе кои совршено* ***го*** *владеат* ***еден ист правопис*** *се разликува... само по нивниот индивидуален ракопис; ...само по формалните признаци на множината ние не би сме можеле да* ***ја*** *определиме* ***една именка*** *во машкиот и женскиот род.*

- именски групи со бројни определби: *Немој, не затворај* ***две куќи.***

- покрај оваа состојба, се јавуваат и удвоени именски групи: *Ајде, втор, трет и така* ***ги*** *натуткаа* ***девет души*** *пред нашите нозе.*

- Кон ова треба да се приклучат именските групи со *некој: Стануваа, ама тие си знаат како стануваа: со алкање да не згазиш* ***некого*** *во прескокањето; Ќе дадат* ***некое покровче ...****за децата!; М. само кркори: испушта* ***некои гласови;*** *Како да криеше* ***нешто*** *под дланките; Зад нив стои човек и чита* ***некаков стар весник;*** *Англичаните фрлија* ***неколку запалливи бомби*** *околу селото.*

- Покрај овие, има и примери со удвојување: *Можеби сето тоа му се причинило, гладот сигурно му ја заматил свеста и* ***некои гласови ги*** *претворил во слики; Покажувајќи им го сето тоа на другарите, јас се надевав потајно дека ќе* ***го*** *побудам* ***некого од нив*** *да се заинтересира за мојот случај; ...македонскиот јазик* ***ги*** *има отклонето* ***некои црти*** *што повеќе би го изделиле од соседните словенски јазици; ...овде имаме ... работа... со еден начин зачуван во народната песна, а кој ние го чувствуваме како нешто природно, сè дури не* ***ги*** *помине* ***некои фини граници*** *зад кои веќе ни се јавува како нагрубување на јазикот.* Примерите со удвојување на ваквиот објект сè уште се чувствуваат како необични. На ваквите примери не треба да гледаме како на грешки, туку како на напредување на процесот на граматикализација на удвојувањето.

- Општите заменски зборови, претставени со *секој*, можат да се јават и удвоени и неудвоени: ***Секого*** *ќе* ***го*** *боли главата од толку вино; ...тешко* ***ја*** *преживуваше* ***секоја пролет; ...сите коски*** *си* ***ги*** *довлечкав; Тој можеше* ***секого*** *да сослуша и да поднесува.*

- Одречните заменски зборови во функција на акузативен објект можат да се јават и неудвоени и удвоени: ***Никого** не познавам; Ти не ќе измамиш **никого**; Тој не чувствуваше **ништо**; **Никого** не го дослушува, никому не му дава да се доискаже.*

- Именските групи употребени без член или друг показател по определеност или по неопределеност, во функција на акузативен објект не се удвојуваат:

а. генерично употребени именски групи: *Зошто ќе му се јаготки (на ушите), кога машко не носи **обетки?***

б. специфични неопределени именски групи: *...некој гладнец убил **старица**; После направија **и бунари и чешма**; Се обѕрнувам и забележувам **залегнати волци**.*

в. именски групи употребени во фразеолошки изрази: *...ако излезеш еднаш, враќање нема, си фрлил **камен** зад себе; ...му фрла **пипер** во очите.*

г. именски групи што можат да бидат употребени и во членувана форма затоа што се определени по припадност: *Мене ми е жал за моите врсници што оставија **коски** во нечија земја оти тие беа сите Македончиња= ...си ги оставија коските; Одат и **очи** не можеш да им видиш= ...очите не можеш да им ги видиш.*

## Дативен објект

Дативниот објект го именува адресатот или целта на дејството: *Тој **им** испрати писмо **на своите родители**.*

Во македонскиот јазик, дативниот објект се јавува со граматичката препозиција *на,* освен во случаите со синтетичките падежни форми на некои заменки: *нему, нејзе, нам, вам, ним, кому, некому, никому, секому.* Од друга страна, во разговорниот функционален стил се јавуваат форми: *Лесно му е него; Со нејзе дојдов.*

Дативниот објект го среќаваме со глаголи од типот: *верува, се заблагодарува, служи, се заканува, се восхитува* и сл.

Дативниот објект се јавува и со тривалентни преодни глаголи:

а. со глаголите *даде, земе;*

б. со глаголите од типот: *диктира, каже, наложи, нареди.*

Во јазиците што располагаат со системи од падежни форми за именските зборови, дативниот објект се јавува во дативна форма. Од тие јазици го преземаме терминот **слободен датив** за дативен објект што се јавува со глаголи што, според типот на валентноста, не бараат

дативен објект. Слободниот датив се реализира во следниве разновидности:

- **датив за цел** (полза или штета), кој може да се замени со препозиционален објект: ***Им*** *набра круши* ***на децата*** = *Набра круши* ***за децата; Им*** *изгради куќи* ***на синовите*** = *Изгради куќи* ***за синовите.***

- **датив за припадност (посесивен)**: ***На Марко му*** *светат очите* = ***Марковите очи*** *светат;* ***На Марко му*** *го украдоа кајчето* = ***Марковото кајче*** *е украдено.*

- **датив на вршителот на дејството или на носителот на состојбата:** ***На Марко му*** *се спие;* ***Не ми*** *се работи;* ***Марко ми*** *се виде подмладен.*

- **етички датив (плеонастички / чувствен)**: *Сум* ***ти*** *ја видел Москва! Седни* ***си,*** *касни* ***си!***

## Удвојување на дативниот објект

Дативниот објект се удвојува поредовно од акузативниот. Според тоа, можеме да заклучиме дека процесот на граматикализација на удвојувањето во поголема мера го зафатил дативниот објект.

Дативниот објект се удвојува кога е претставен со:

- определена именска група (со член): *...утре кажувај* ***им на луѓето*** *дека си имал страшен сон.*

- именска група определена со показна заменка: *Тоа* ***му*** *било соопштено* ***на овој новинар.***

- лични имиња: *Музиката* ***му*** *ја довери* ***на Цајковски.***

- долги форми на личните заменки: *Ако* ***ти*** *дадам* ***тебе, мене*** *не ќе* ***ми*** *спасаат.* Во разговорниот функционален стил се среќаваат и вакви примери: *И што повеќе се искажуваа,* ***него*** *сè повеќе* ***му*** *се стегаше срцето.*

- роднински имиња со постпозитивно употребени куси личнозаменски форми: *Ве молам, дајте* ***ѝ*** *го букетов* ***на жена ми.*** Удвојување има и со роднински имиња употребени без член и без кусите личнозаменски форми: *Дај боже да е генерал,* ***ѝ*** *велам јас* ***на мајка.***

- со неопределени именски групи со *еден: Кога* ***му*** *го кажав ова* ***на еден комшија,*** *не ми веруваше.* Но и (во превод од хрватски): *Пакетот го предадоа* ***на еден кафлар.***

- со неопределени именски групи со *некој: Одвреме навреме гласно* ***му*** *се закануваше* ***некому;*** *Но сепак сакав да* ***му*** *го речам*

***некому*** *ова.* Покрај ова, се јавуваат и примери со неудвоен дативен објект: *...и тој се закани* ***некому;*** *Немој да кажеш* ***на некого*** *од нашиве.*

- Прашалните и релативните именски групи се удвојуваат кога се употребени во функција на дативен објект: ***Кому му*** *е нужно сето тоа?* ***На кој човек му*** *рече? Марко,* ***кому*** *не* ***му*** *беше ништо кажано, дојде случајно.*

- При употребата на општите и одречните заменски зборови во функција на дативен објект се забележува колебање во поглед на удвојувањето: ***На сите им*** *додеваше;* ***Секому му*** *повторувам;* ***Никому*** *лошо не* ***му*** *мислам;* ***На никого*** *нема да* ***му*** *ги наметнуваш своите политички решенија.* Покрај ова се јавуваат и примери без удвојување: *...вујко му се открили како човек што носи во себе една болка која* ***никому*** *уште не ја кажал.*

- Генерично употребени именски групи: *Себеси почна да се смета за грешница со чувство што* ***им*** *прилега* ***на длабоко религиозни луѓе;*** *Јас потстанувам, како што* ***му*** *прилега* ***на ученик*** *кога одговара.*

## Препозиционален објект

За препозиционалниот објект е карактеристичен фактот дека препозицијата има копулативна улога и ја означува самата врска меѓу глаголот и супстантивот, т.е. неговото значење е определено со *граматичката семантика.* Препозиционалниот објект се врзува за предикатот со помош на препозициите употребени надвор од нивните примарни значења, како и со препозициите што немаат такви значења: *против, освен: Сите дојдоа освен Марко; Се боревме против непријателот.* Кај препозиционалниот објект се на преден план именуваните лица или предмети воведени со препозициите и поставени во некаков однос кон дејството, а карактерот на тој однос се сигнализира со препозицијата: *Мислеше* ***на своите родители и на неположените испити.***

Препозиционалниот објект може да се замени со лична заменка (заедно со препозицијата): *на своите родители = на нив; освен Марко = освен него; против непријателот = против него.*

Наведуваме неколку глаголи што се јавуваат со препозиционален објект: *се брани; верува; внимава; заборави; зависи; се занимава; зборува; ополномошти; се плаши; тагува.*

Препозиционалниот објект може да биде управуван и од глаголски придавки: *гладен за власт; зависен од дрога; замислен над проблемите; занесен во мисли.*

**Адвербијална определба**

Адвербијалната определба ги определува околностите под кои се врши глаголското дејство, давајќи информации за: местото, времето, начинот на одвивањето, обемот, причината, целта, условите, последиците. Некои глаголи со својата валентност бараат адвербијални определби: *влезе, живее, излезе, се качи, се однесува, остави.* Во голем број случаи, адвербијалната определба воспоставува слободна синтаксичка врска со предикатот.

Како адвербијални определби се јавуваат:

- адвербите, за кои е ова примарна функција;

- именски групи во кои се препозициите употребени во нивните примарни, конкретни значења.

Адвербите се еквивалентни единици на именските групи: *во куќава = овде.*

Видови адвербијални определби

**Адвербијална определба за место** одговара на прашањата од типот: *каде? на каде? од каде?* Се изразува со адверби за место и со зависни именски групи: *надвор; на масата; нагоре; кон паркот; оттаму; во училиштето; низ шумата; по полето.* Како балканска иновација се смета појавата да биде испуштена препозицијата со топоними, со кои е јасно дека станува збор за место: *Замина* ***Битола.***

**Адвербијална определба за време**: *кога? од кога? до кога? колку долго?* Се изразува со адверби за време и со зависни именски групи: *тогаш; денес; пред војната; в сабота; секојдневно; отсекогаш; до скоро; за момент.* Зависните именски групи можат да се јават и без препозиција, но мораат да содржат некоја детерминирачка компонента: ***Цел ден*** *работевме;* ***Таа вечер*** *се сретнавме; Тој* ***секоја пролет*** *тагуваше.*

**Адвербијална определба за начин:** *како?* Со оваа адвербијална определба се дава квалитетот на дејството или на особеноста. Примери: *брзо; тивко; јуначки; Зборува* ***со шепот;*** *Му се обрати* ***со љубезни зборови;*** *Живее* ***на голема нога;*** *Се однесува* ***како светец;*** *Зборува* ***како од книга;*** *Ко сака* ***како татко.***

**Адвербијална определба за количество и степен:** *кое количество? кој степен?* Оваа адвербијална определба се однесува на

интензитетот на дејството и се изразува со адверби, со именски групи и со фразеолошки изрази: *малку, ӣрилично; Тежи* ***ӣеѿ килограми; Чини ӣеѿ илјади;*** *Го исӣи* ***до дно;*** *Рабоѿи* ***за ѿројца.***

**Адвербијална определба за причина:** *зошѿо?од која ӣричина?* Оваа адвербијална определба изразува причина во потесна смисла: *Скока* ***од радосѿ;*** *Го наӣрави ѿоа* ***од глуӣосѿ;*** *Се разделија* ***ӣоради несогласување.***

**Адвербијална определба за цел:** *со која цел?* Примери: *Го измачуваа човекоѿ* ***за забава;*** *Оѿиде* ***ӣо ӣиво.***

**Адвербијална определба за услов и допуштање** се изразува со зависни именски групи или со фразеолошки изрази: ***Без ӣоѿӣис*** *ӣисмово не може да се ӣраѿи; Ќе ви го дадам докуменѿоѿ* ***само со ӣоѿврда; При сеѿо внимание*** - *ӣадна;* ***И ӣокрај ѿешкоѿииѿе*** - *усӣеавме.*

## Видови атрибут

Атрибутот е несамостоен реченичен член; со него навлегуваме во структурата на именската група, бидејќи тој воспоставува синтаксичка врска со именката-центар: **конгруенциска** ( ***руса*** *коса*) и **управувачка** (*косаѿа* ***на Марија***). Врз основа на ова се прави поделба на конгруентен и неконгруентен атрибут.

Атрибутот ја определува именката-центар на именската група од гледна точка на некоја особеност. Во функција на атрибут можат да се јават адјективи и супстантиви.

**Адјективен атрибут.** Покрај функцијата на супстантивен дел на супстантивно-вербален предикат, за адјективите е карактеристична функцијата на атрибут. Адјективите се синтаксички зависни од супстантивите и се согласуваат со нив по род и број. Неутрален зборred е прво да се јави адјективот, а потоа супстантивот: *добриоѿ војник; нашиоѿ денешен јазик.* Обратниот ред се јавува како обележен: *војникоѿ добар; јазикоѿ наш денешен.* Од друга страна, ако имаме атрибут со развиена определба, неутрален зборед е прво центарот-именка, а потоа развиениот атрибут: *ӣроӣисиѿе ӣредвидени со закон.*

Обичен адјективен атрибут: *бела коса*; епитет: *сребрена коса.*

**Супстантивен атрибут:** *домот* ***на татко ми;*** *раскази* ***од Јаневски;*** *човек* ***со бела коса;*** *страв* ***од смртта;*** *курс* ***по физика; професор / професорот*** *Марков;* ***судијата*** *Митревски;* ***чаша*** *вода.*

Постојат и целини од по два супстантива, сврзани со цртичка: ***чардак****-боја;* ***шам****-кајсија;* ***предлог****-закон;* ***спомен****-плоча;* ***заменик****-министер;* ***тампон****-зона;* ***прес****-конференција;* ***тинејџ****-серија.*

**Предикативен атрибут:** предикативна именска група употребена без глаголот-копула. Разликуваме два вида предикативен атрибут: интегриран и неинтегриран (изделен).

Разликите меѓу обичниот, интегрираниот и неинтегрираниот атрибут можеме да ги илустрирама со следниве три примери:

а. *Кога слеговме во дворот, го видовме* ***скршеното*** *дрвце.* (обичен атрибут)

б. *Кога слеговме во дворот, го видовме дрвцето* ***скршено****.* (интегриран предикативен атрибут)

в. *Кога слеговме во дворот, го видовме,* ***скршено****, дрвцето што го засадивме минатата година / Кога слеговме во дворот, го видовме дрвцето што го засадивме минатата година,* ***скршено.*** (неинтегриран предикативен атрибут)

## Апозиција

Апозицијата е самостоен реченичен член, паралелен на оној на кој се однесува. Апозицијата е предикативна именска група добиена од релација на идентификација и употребена без глаголот-копула. Се јавува веднаш зад именската група на која се однесува; одделена е со запирки од неа и од другите делови на реченицата. Основната и апозитивно додадената именска група претставуваат различни имиња на еден ист предмет, поим, лице. Двете именски групи се со иста вредност и можат заемно да се заменуваат.

Примери:

- *Скопје,* ***главниот град на Република Македонија****, се наоѓа на реката Вардар. / Главниот град на Република Македонија,* ***Скопје,*** *се наоѓа на реката Вардар.*

- ***Го*** *посетивме* ***Скопје, главниот град на Република Македонија.***

- *Песните* ***му*** *беа посветени* ***на Скопје, главниот град на Република Македонија.***

- *Возот полека се движеше* ***кон Скопје, главниот град на Република Македонија.***

- *Целиот живот го помина* ***во Скопје, главниот град на Република Македонија.***

Во случаите кога имаме именска група со препозиција, која ја сигнализира нејзината зависност, не е обично повторувањето на препозицијата и со апозитивната именска група.

## РЕЧЕНИЧНИ ЕКВИВАЛЕНТИ

Како **реченични еквиваленти** ги сметаме тие релативно самостојни делови на еден јазичен текст или наполно самостојни искази што содржат (имплицитно) предикација, но не се резултат на елипса на предикатот.

Можеме да ги наведеме следниве разновидности:

а. Употребата на именски групи (од различен вид) за непосредно обраќање кон соговорникот. Обраќањето служи за воспоставување или за одржување контакт со соговорникот, но и за негово карактеризирање: *Марко! Професоре! Нафташ!*

б. Извиците, употребени примарно, т.е. со соодветна интонација, содржат предикација: *Оф! Леле! Помош!*

в. Во третата група реченични еквиваленти ги вклучуваме поздравите, различните видови реакции, здравици, желби, пароли: *Добар ден! Здраво! Чао! Да! Аха! Добро! Не! Никако! Како не! На здравје! Сè најубаво! Долу предавниците!*

г. Некои јазични елементи можат, во извесни ситуации, да бидат употребени за основна комуникација: наслови, натписи, реклами, огласи, предупредувања: *Влез; Опасност! Одделение за современ јазик; Сувомесни производи.*

## АКТУЕЛНО РАСЧЛЕНУВАЊЕ НА РЕЧЕНИЦАТА
## или
## ФУНКЦИОНАЛНА РЕЧЕНИЧНА ПЕРСПЕКТИВА

(Пристап)

Секоја целосна, неелиптична реченица содржи два дела:
- *психолошки субјект, излез, основа, тема, datum*
- *психолошки предикат, рема, јадро, novum*

**Темата** е дел од реченицата што носи податоци познати од претходниот текст или од ситуацијата. Темата е почетна точка за предавање на актуелната информација.

**Ремата** ја дава актуелната информација, ја носи основната содржина на реченицата; без рема не може да има реченица,

информација во реченицата: ремата го оправдува настанувањето на реченицата и го дава она што е ново.

Делењето на реченицата на **тема** и **рема** го нарекуваме актуелно расчленување на реченицата, на пример:

- *Каде работи Вашиот брат?*

- *Мојот брат работи* (тема) *во ЕМО* (рема)

Она што го прави особено интересно актуелното расчленување на реченицата за македонскиот јазик е појавата на членот: *Влезе една девојка* наспрема: *Девојката влезе.*

Особено интересен е зборoредот:

- објективен зборoред: *Од Скопје / отпатувавме за Струга. Во Струга / се сместивме во хотелот "Дрим". Таму поминавме / еден убав одмор.*

- субјективен зборoред: *МАРКО дошол вчера од Женева со авион! / СО АВИОН дошол вчера Марко од Женева! / ОД ЖЕНЕВА дошол Марко вчера со авион!*

Покрај редот на зборовите, во реализацијата на актуелното расчленување на реченицата се користат и некои од прозодиските средства, и тоа:

**- паузата**, со која се поставува границата меѓу темата и ремата;

**- реченичниот акцент,** кој паѓа секогаш на ремата, без оглед на нејзиното место во реченицата: *Дојдов да го видам МАРКО; Дојдов МАРКО да го видам; МАРКО дојдов да го видам.*

Има и други средства за реализација на актуелното расчленување на реченицата:

а. воведувачкиот израз: *Што се однесува на / за / до... Што се однесува на Марко, тој отпатува.*

б. условни реченици: *Ако воопшто нешто чувствуваше, тоа беше жалење; Ако е работата за одење - јас ќе одам.*

## Елипса

Елиптичната реченица настанува со испуштање на некои нејзини делови. При испуштањето се води сметка за тоа дали се работи за тема или за рема. Затоа е елипсата сврзана со актуелното реченично расчленување.

Се разликува **контекстуална** и **ситуациска елипса.**

Во рамките на контекствуалната елипса се одбегнуваат оние делови што се познати од контекстот и поради тоа би биле тема на реченицата.

Пример:

- *Каде отиде Вашиот брат?*
- *Во Струга.*

Ситуациска елипса имаме тогаш кога е јасно од ситуацијата за што станува збор, па се ограничуваме само на ремата:

*Марко ја скрши вазната!*

## СЛОЖЕНА РЕЧЕНИЦА

### Паратакса и хипотакса. Синдетон и асиндетон

**Сложената реченица** е третата синтаксичка единица со свои карактеристики. Основната карактеристика на оваа синтаксичка единица се состои во тоа што таа содржи најмалку две предикативни јадра, најмалку два автономни предикати. Двете предикативни јадра носат содржини што се поврзани меѓу себе, а поставени во однос на **координација** или на **субординација.**

**Координацијата** е таков вид однос на два синтаксички члена (зборoформи, групи, реченици) чии значења се наоѓаат во логички истореден однос, т.е. однос на елементи со иста вредност. Овој однос во сложената реченица се изразува со **паратакса (истoредност).**

**Субординацијата** ја третираме како однос на два синтаксички члена (зборoформи, групи, реченици) од кои еден е зависен од другиот. Во рамките на сложената реченица овој однос се определува како **хипотакса (подредност).** Зависниот член е подреден, а главниот е надреден.

Хипотаксата се разликува од паратаксата и во формата и во односот меѓу членовите што ја создаваат сложената реченица, макар што логичките односи можат, кај некои типови сложени реченици и од паратаксата и од хипотаксата многу да се доближат. Општо земено, врската меѓу предикатите во хипотаксичките реченици можеме да ја окарактеризираме како неповратна и како потесна отколку кај паратаксичките реченици.

Врз основа на присуството или отсуството на сврзувачките средства во една сложена реченица, разликуваме: **синдетон** (кога е реченицата со сврзници или со сврзувачки зборови) и **асиндетон** (кога отсуствуваат сврзувачките средства). Сврзниците на паратаксата стојат на границата меѓу двете реченици што ги поврзуваат, макар што, ако се стави точка, сврзникот оди со втората реченица. Сврзниците и сврзувачките зборови во рамките на хипотаксата ѝ припаѓаат на зависната реченица.

Ако ја разгледаме сложената реченица сосем формално, можеме да кажеме дека е составена од најмалку две единици што личат на одделни реченици. Одделните реченици од кои е составена една сложена реченица ги нарекуваме **дел-реченици,** зашто тие, влегувајќи во една целина од повисок ред, ја губат својата самостојност и воспоставуваат синтаксички однос меѓу себе. Тие веќе немаат сопствена интонација, а при градењето на сложената реченица претрпуваат промени во поглед на зборoредот.

Класификацијата што се спроведува во оваа граматика води сметка за основните значења на сврзниците како најграматикализирани средства за изразување на односите меѓу дел-речениците, но и за другите елементи што ги сигнализираат семантичко-синтаксичките односи меѓу дејствата.

**Паратакса:**
**- копулативни (составни);**
**- адверсативни (спротивни);**
**- дисјунктивни (разделни).**

Одделно:
**- ексклузивни (исклучни);**
**- конклузивни (заклучни).**

**Хипотакса:**
**- релативни (односни);**
**- декларативни (исказни).**

**- адвербијалноопределбени:**

**а. темпорални (временски);**
**б. каузални (причински);**
**в. консекутивни (последични);**
**г. финални (целни);**
**д. кондиционални (условни);**
**ѓ. концесивни (допусни);**
**е. модални (начински).**

# ПАРАТАКСА

## 1. Копулативни (составни) паратаксички реченици

Копулативните реченици ѝ припаѓаат на паратаксата и нив пред сè ги врзува заедничката тема; тие можат да донесуваат составни елементи на една појава, на еден настан, или самостојни содржини што се надоврзуваат една на друга; се покажува дека најчесто имаме поврзување на дејствата во време, па може, ако се работи за следување на дејствата, соодносот на дејствата да се збогати со причинско-последичен.

Во овој тип реченици се јавуваат сврзниците: *и, ни(ш̄у), ӣа, ш̄а, не само шш̄о -- ш̄уку и.*

Најчест и најобичен сврзник во копулативните реченици е *и.* Тој сврзува дел-реченици врз основа на нивната рамноправност и истоaccess. Истовремено, *и* може да поврзува и содржини, односно дејства меѓу кои има причинско-последичен, но и спротивен однос.

Покрај сврзникот *и,* во македонскиот јазик се јавува и партикула *и,* кај која доминира компонентата на нагласено потврдување: *Ќе кажеш* ***и*** *без да сакаш!*

Сврзникот *и* може да се јави еднаш, без оглед на бројот на дел-речениците, но може и да се повторува, и во тој случај зборуваме за **полисиндетон.** Сврзникот *и,* многукратно употребен, може да се повторува со сите дел-реченици освен со првата: *Ӯш̄ре ќе с̄анеме в зори* ***и*** *ќе шеш̄аме ӣо кукиш̄е* ***и*** *ќе ӣееме.* Покрај тоа, имаме примери со повторено *и* и пред првата дел-реченица. Во такви случаи *и* стои на граница меѓу сврзник и партикула и таквите случаи ги вклучуваме во дисјунктивните.

Како резултат на обидот да ги систематизираме податоците во врска со паратаксичките реченици со сврзникот *и* во македонскиот јазик, можеме да го наведеме следново:

- Сврзникот *и* може да врзува паралелни дејства, еднократни или повторливи: *Гореше Крушово* ***и*** *свеш̄еше како факел во ноќш̄а; Ти ме ӣоѓледнуваше со своиш̄е очички* ***и*** *ми се насмевнуваше.*

- Дејствата можат да следуваат едно по друго и да бидат еднократни или повторливи: *Миш̄рејца ја ӣош̄ӣре враш̄аш̄а, ја навали свиснаш̄аш̄а снаѓа врз ӣош̄ӣирачош̄* ***и*** *ѓи виӣи очиш̄е во исчадениш̄е ѓреди; Војнициш̄е и милиционериш̄е ќе ӣродушкаа донекаде во шумаш̄а* ***и,*** *со ӣош̄кусен здив, одново ќе се враш̄еа во долинаш̄а.*

- Во извесни случаи, кога станува збор за дејства што следуваат едноподруго, но и во други, се создаваат услови за причинско-последичен однос меѓу дејствата: *Тие не ѓо ӣоканија* ***и*** *ш̄ој се навреди =*

*Тие не го поканија* ***и затоа*** *тој се навреди; Светот е полн со злоба* ***и*** *слабите во него не ќе успеат = Светот е полн со злоба* ***и затоа*** *слабите во него не ќе успеат.*

- Тематската поврзаност меѓу дел-речениците сврзани во една копулативна со *и* се покажува со повторување на одделни членови или со различни видови анафора: *Животот ми се* ***дарува и*** *јас треба* ***да дарувам; Завршуваше денот*** *некаде над* ***овошките и од тоа нивните лисја*** *се претвораа во рибји крлушки.*

- Временската сопоставеност на дејствата може и директно да се изрази со соодветна лексема: ***Прво*** *беше смеењето на некоја наша жена* ***и потоа*** *некои наши мажи пцуеја.*

- Заедно со *и* во речениците можат да се јават и **лексички конкретизатори,** зборови или зборовни групи со кои се доточнува нијансата на односот меѓу дел-речениците. Конкретизаторите можат да бидат од следниве видови:

а. да ја засилуваат копулативната врска: *и притоа; и уште; и кон тоа: Зборуваше тивко* ***и притоа*** *плачеше.*

б. да го сигнализираат причинско-последичниот карактер на односот: *и затоа; и поради тоа; и следствено: Тие го навредија* ***и поради тоа*** *тој се налути.*

в. сигнализираат спротивен однос: *и сепак; и пак = сепак: Нема немеам, слепа слепеам* ***и пак*** *не чинам.*

Во одречни реченици, како варијанта на *и+не* се јавува *ни(ту)*, најчесто придружено со засилувачката партикула *пак: Не му се мешам,* ***ниту пак*** *му пречам.*

Сврзникот *па* го среќаваме најчесто:

- во примери во кои дејствата на дел-речениците се временски сопоставени, без оглед на тоа дали се однократни или повторливи: *Темка се пометка долу,* ***па*** *отиде и таа на чардакот; Напати ќе земеше едно малечко столче и ќе појдеше со него во готварницата,* ***па*** *седнуваше.*

- На временската сопоставеност на дејствата може и експлицитно да се укаже: *Селаните зборуваа за жолтиот облак,* ***па потоа*** *зборуваа за риболовот; ...проревот ги растеруваше ... тешките мисли,* ***па пак*** *почнуваше собирањето.*

- Сврзникот *па* се јавува често и со реченици со причинско-последичен однос, при што може да се јави анафорскиот причински прилог *затоа: Тие италијански војници беа и добри готвачи,* ***па*** *нашите жени од нив научија многу нови манџи; Акцентот на интересирањето на современите македонски поети паѓа несомнено*

*врз лирската поезија,* ***па затоа*** *во неа имаме најголема обилност на примери.*

- За народниот јазичен израз, како и за разговорниот функционален стил се карактеристични реченици од типот: *Не земи го,* ***па*** *ќе видиш!* Јасен е овде условно-последичниот однос.

- Наспрема *и,* сврзникот *па* почесто се јавува во реченици со адверсативен однос: *Снегови уште немаше,* ***па сепак*** *подноктичави студови се вовлекоа во куќите.*

- Одделно ќе споменеме две конструкции, кои се од несомнен литературен произлез:

а. *треба да... - па да...:* ***Треба да*** *се имаат челични нерви,* ***па да*** *се издржи жестоката сила на месечината.*

б. *не треба да ... - па да...:* ***Не требаше да*** *се биде проникнлив,* ***па да*** *се забележи дека тоа ѝ е лажен израз.*

Сврзникот *та* го среќаваме:

- во реченици во кои имаме набројување, редење на дејства; ако се повеќе, *та* се јавува меѓу последните две: *Нему му беше важно да ја сврши работата, да ја земе Неда,* ***та*** *за друго ништо не мислеше.*

- во реченици со причинско-последичен однос, често придружени со *затоа: Го нашле со палецот од десната нога в уста,* ***та*** *не можеле во ковчегот мртовечки да го стокмат; Тоа ѝ беше првиот бакнеж,* ***та затоа*** *не можеше да спие.*

На крајот ќе го наведеме сложениот сврзнички состав: *не само што -- туку и.* Овие реченици се окарактеризирани како **градациско-копулативни**: *Таа* ***не само што*** *ме мрази* ***туку и*** *ме презира;* ***Не само што*** *ќе чукам* ***ами и*** *ќе викам.*

Покрај *туку,* во овие реченици се јавуваат уште и: *ами / но / ама.*

## 2. **Адверсативни паратаксички реченици**

На адверсативните паратаксички реченици, во логиката им одговараат два вида конјункции:

а. единство на различното, со конјункцијата *а;*

б. единство на спротивното, со конјункцијата *но.*

Од ова може да се заклучи дека адверсативните паратаксички реченици не се наполно хомогена група: наспрема адверсативните во потесна смисла со кои се изразуваат различни видови семантичка

опозиција, одрекување на очекуваното или компензација, се јавуваат речениците со конјункцијата *а.*

Речениците со конјункцијата *а* содржат односи на:
- **надоврзување,**
- **сопоставување;**
- **противставување.**

Во рамките на односот на **надоврзување** можеме да ги наведеме следниве разновидности:

а. Со втората дел-реченица се воведува еден вид дополнителен коментар, често со општо значење: *Во спомените се гледаше себеси излагана,* ***а*** *никому не му е мило да биде излаган.*

б. Во втората дел-реченица имаме показна заменка *тоа*, употребена анафорски како знак за целосно опфаќање на содржината на претходната реченица: овде имаме случај на **просентенцијализација:** *Милка излезе на улица не водејќи сметка за својот изглед,* ***а тоа*** *многу ретко ѝ се случуваше.*

в. Во втората дел-реченица среќаваме анафорска заменка што се однесува на именска група од претходната дел-реченица; се работи овде за **прономинализација:** *Во секое убаво присутна е смртта,* ***а таа*** *е само една тотална совршеност.*

г. Една иста именска група се повторува во двете дел-реченици: *Овде има* ***страст, а страста*** *е вдахновение.*

**Сопоставувањето** на дејствата во речениците со конјункцијата *а*, може да се врши врз основа на повеќе фактори:

а. Повеќе дејства се сопоставуваат врз основа на вршителите: *Зурлите улаво пиштеа,* ***а*** *тапаните биеја одмерено и тапо.*

б. Напоредни дејства можат да му се припишуваат и на еден вршител: *...едната рака панично ја фрли во посока на тутенката,* ***а*** *со другата ја затна устата.*

в. Сопоставувањето може да се врши и врз основа на временски сооднос, или пак врз основа на местата на вршење на дејствата; во овие случаи се среќаваме и со лексички конкретизатори: ***Сега*** *ќе спијам,* ***а утре*** *ќе се обидам да решам и да сфатам сѐ;* ***Овде*** *се главните,* ***а попат некаде*** *се вкрстуваат локалните возови.*

**Противставувањето** се изразува на следниов начин:

а. Целокупните содржини се наоѓаат во семантичка опозиција: *Собата ја разладуваше ветарче од Дрим,* ***а*** *Калина ја бришеше потта од челото.*

б. Одделни зборови се наоѓаат во семантичка опозиција: *Тој сака* ***да насмее, а расплакува.***

в. Спротивниот однос меѓу дел-речениците може да се изрази со негација во втората реченица: ***Се гледаа*** *со широко отворени очи,* ***а не се виѓаваа.***

г. Проблем претставуваат примерите со негација во првата дел-реченица. Нив би можеле да ги поделиме во две групи:

- одрекување на очекуваното: *Тие во ништо не личат,* ***а сепак*** *се пријатели.*

- *не важи А, туку важи Б:* ***Не викнав, а вреснав*** *од болка.*

Во врска со адверсативните паратаксички реченици со сите останати конјункции: *но, ама, туку, ами, меѓутоа,* може да се каже дека различните нијанси на спротивност се изразуваат:

- со употреба на одделни конјункции;

- со лексички конкретизатори: *сепак, затоа пак, притоа, исто така, и, барем, истовремено.*

- со присуство или отсуство на негацијата во двете дел-реченици. Кога отсуствува негацијата во двете дел-реченици, тогаш е јасно дека се содржините противставени, или пак имаме членови-антоними. Истото важи за случаите со негација во двете дел-реченици, само што со нив се негира нешто што се смета за обично или очекувано.

- со негација во едната од двете дел-реченици: тогаш негацијата претставува средство за противставување, важна е за самата адверсативна реченица.

Конјункцијата *но* (карактеристична за стандардниот јазик) и *ама* (припаѓа на разговорниот функционален стил) најчесто се јавуваат во реченици во кои двете дејства се во потврдна форма: *Животот е* *навистина* ***краток, но*** *човек секогаш* ***има време*** *да се покаже каков е;* *Ќе имаме* ***едно големо земјотресение, ама*** *ќе даде бог* ***ќе испливаме.*** Покрај ова, конјункциите *но* и *ама* се јавуваат и во реченици во кои се одрекува второто дејство: ***Знаеше да плива, но не*** *можеше да се одржи* ***долго*** *на водата; ... се задеваа, се сакаа, се мразеа,* ***ама не*** *можеа едни без други.*

Како блискозначни се јавуваат конјункциите *туку* и *ами.* Тие се јавуваат во случаи кога се одрекува вистинитоста на еден факт (во првата дел-реченица), а со втората дел-реченица се донесува дејството што важи: *Бојан* ***не*** *пееше,* ***туку*** *се закануваше; Сега Соколе гледа дека* ***не*** *сака телото,* ***ами*** *душата е таа што сака.*

Одделно место во рамките на адверсативните конјункции му припаѓа на *меѓутоа*, затоа што се јавува во рамките на текстот, на почетокот на нов пасус, со кој се изнесуваат спротивни факти. Сепак, оваа конјункција ја среќаваме и во уметничката литература: *Тој си спомнуваше за минатите денови,* ***меѓутоа*** *девојките го враќаа во стварноста.*

### 3. Дисјунктивни паратаксички реченици

Во рамките на дисјунктивните паратаксички реченици прво ги вклучуваме речениците со конјункцијата *или.*

Одделно ги разгледуваме речениците со повторени конјункции: *или-или; било-било; и-и; ни-ни; ту-ту* итн. Повторените дисјунктивни конјункции се одликуваат со нагласување при изговорот, поради што одделни автори сметаат дека е кај нив присутна и функцијата на партикула за засилување.

Дисјунктивни реченици со *или*

Дисјунктивните реченици со *или* можеме да ги наречеме и **алтернативни**, затоа што со оваа конјункција воведуваме алтернатива или втора можност.

Алтернативата може да биде сфатена на два начина:

1. како логичка дисјункција, логичко делење, т.е. *А или Б,* при што се исклучува нивното истовремено појавување или одвивање;

2. како логичка сума: А и Б.

**Реченици базирани на логичка дисјункција:**

- Двете дел-реченици донесуваат дејства што се исклучуваат заемно затоа што си противречат: *Ќе се предадеме* ***или*** *ќе се бориме до смрт.*

- Двете дел-реченици донесуваат дејства што се исклучуваат на временски план: *Тој се заслушуваше во звуците што стивнуваа* ***или*** *се разгоруваа.*

- Конјункцијата *или* се јавува во рамките на директни и индиректни прашања: *Сме едно* ***или*** *не сме? Од оваа позиција му зависи* ***дали*** *ќе го забележи посакуваниот успех* ***или*** *ќе биде пак изоставен.*

- Речениците со императив во првата дел-реченица ги нарекуваме **алтернативно-мотивирачки:** *Не застанувај меѓу мене и предметот на мојата лутина,* ***или*** *ќе те здробам одејќи накај него.*

- Најголем е бројот на примерите во кои во втората дел-реченица се воведува поверојатно дејство (барем за зборувачот): *Доверчив народ беа тие француски војници,* ***или*** *беа уморени од војување.*

**Реченици базирани на логичка сума:**

- Овде прво ќе ги спомeнеме примерите во кои станува збор за различни дејства што се одвиваат истовремено, но не се исклучуваат затоа што им се припишуваат на различни вршители: *Тие лежеа под сенките,* ***или*** *шетаа во круг.*

- Во рамките на паратаксичките дисјунктивни реченици *или* воведува иста содржина кажана на друг начин: *И се сети: секој што сака да раскажува, сака да употребува големи бројки,* ***или*** *секој што е болен од болеста раскажување, не може да не употребува големи бројки; Филозофијата сè повеќе ја губи задачата да ни даде поглед на светот* ***или,*** *поинаку речено, таа е сè помалку потрага на човекот по космичкиот ум.*

Конјункцијата *или* се јавува со лексички конкретизатори: *пак, можеби, поточно, подобро, барем.*

Дисјунктивни реченици со повторени конјункции

Повторените конјункции се јавуваат пред секоја дел-реченица и на тој начин ги изделуваат. Тие располагаат со сопствен акцент.

Врз основа на конјункциите, овие реченици можеме да ги поделиме на следниве групи:

1. Овде спаѓаат: *или-или; било-било; ја-ја:* ***Или*** *јас сум многу глупав,* ***или*** *ти си многу умна;* ***Било*** *бегаат од училиштето,* ***било*** *домашните ги задржуваат;* ***Ја*** *го купувам,* ***ја*** *ќе умрам.*

2. За нагласување на наизменично вршење на дејствата ги употребуваме конјункциите: *де-де; ту-ту; час-час: Нивните фамилии* ***де*** *беа раскарани,* ***де*** *се миреа;* ***Ту*** *нагло се повлекуваше,* ***ту*** *дрско напаѓаше; Плашлива гордост* ***час*** *ѝ го стегаше,* ***час*** *ѝ го отпушташе срцето.*

3. Одделно ги споменуваме конјункциие: *и-и; ем-ем; ни-ни; ниту-ниту:* ***И*** *Темелка ќе го најдеме* ***и*** *снага ќе стоплиме; ...****ем*** *разбираш,* ***ем*** *се збунуваш некако...;* ***Ни*** *трага му видовме* ***ни*** *глас му чувме; Тој мене* ***ниту*** *ме праша,* ***ниту*** *ме слуша.*

**Ексклузивни паратаксички реченици**

Се јавуваат со следниве сврзувачки средства: *само, само што, освен што, единствено, единствено што: Сè е во ред,* ***само што*** *се разболе Марко; Ништо не му сторив,* ***освен што*** *му го кажав моето мислење.*

**Конклузивни паратаксички реченици**

Овде како сврзувачки средства се јавуваат модални зборови: *значи, веројатно, сигурно: Го гледам насмеан,* ***значи*** *сè е во ред.*

ХИПОТАКСА

Во рамките на хипотаксата среќаваме најмалку по една **главна** и една **зависна** дел-реченица. Главната се одликува со тоа што може да стои и сама, а покрај тоа, ако се обидеме хипотаксичката реченица да ја претвориме во прашална (*да/не*-прашање), прашалната партикула ќе се однесува на главната дел-реченица: *Ако дојдеш, ќе се видиме --* ***Дали*** *ќе се видиме ако дојдеш?*

Во синдетонските хипотаксички реченици зависната дел-реченица ја препознаваме по присуството на **сврзникот** или на **сврзувачкиот збор:** тие се составни делови на зависната дел-реченица: ***Кога*** *ќе дојдеш, ќе зборуваме. -- Ќе зборуваме* ***кога*** *ќе дојдеш.*

Во асиндетонските реченици информацијата не е еднозначна: *Не дојдов кај вас - бев болен.* Наспрема оваа реченица можеме да наведеме две:

- *Не дојдов кај вас бидејќи бев болен.*
- *Бев болен, така што не дојдов кај вас.*

1. **Релативни (односни) хипотаксички реченици**

Релативните хипотаксички реченици се карактеризираат со тоа што во нив како сврзувачки средства се јавуваат **релативните сврзувачки зборови:**

- **релативните заменки:** *што, кој / којшто; чиј/чијшто;*

- **релативните заменски адјективи:** *каков што; колкав што;*
- **релативните заменски адверби:** *каде што; кога; како што; колку што.*

**Релативизацијата** претставува граматичка, синтаксичка појава и за неа не е на прв план односот меѓу двете дејства, туку исполнувањето на еден друг услов: во двете дел-реченици да има еден заеднички елемент, кој во зависната ќе биде застапен со релативен сврзувачки збор и тоа како центар или како определба на центар на релативна именска група, или како нејзин еквивалент.

Пред да преминеме на разгледување на типовите релативни реченици, ќе се задржиме на две појави што отстапуваат од она што може да се нарече типична релативна реченица: **релативното надоврзување и релативните реченици со зависната во препозиција.**

## Релативно надоврзување (реченична релативизација)

Станува збор за еден вид просентенцијализација, кога со анафорска заменка ја опфаќаме содржината на целата претходна реченица и се карактеризира со тоа што овде се јавуваат релативните сврзувачки зборови: *што, кое/коешто. Што* во релативното надоврзување може да се врзе со сите предлози: *Играме топка и ловиме риби,* ***за што*** *немаме доволно стрпливост; Дозволил да му се урне скап објект,* ***при што*** *загинале двајца работници.*

Во зависност од значењето на препозицијата и од тоа како е тој употребен (со примарното или со некое друго значење), релативното надоврзување може да се третира како пример за трансформација на одделни хипотаксички реченици.

Примери:

(1а) *Местото беше нерамно, со трапови и раздробени камења,* ***поради што*** *тој одеше претпазливо* (релативно надоврзување).

(1б) ***Бидејќи*** *беше нерамно местото, со трапови и раздробени камења, тој одеше претпазливо* (каузална хипотаксичка реченица).

(2а) *Секуле тогаш беше ранет во ногата,* ***од кое*** *остана накуц* (релативно надоврзување).

(2б) *Секуле тогаш беше ранет во ногата,* ***така што*** *остана накуц* (консекутивна реченица).

(3а) *Положбата на работниците е втората страна на сè поизразената појава на брзо и неконтролирано збогатување на поединци,* ***за што*** *стана збор и на конгресот* (релативно надоврзување).

(3б) *И на конгресот стана збор* ***за тоа дека*** *е положбата на работниците втората страна на сè поизразената појава на брзо и неконтролирано збогатување на поединци* (декларативна реченица).

(4а) *...треба да се заострат критериумите за членување во Здружението на новинарите на Македонија,* ***за што*** *енергично ќе се залага Републичкиот одбор* (релативно надоврзување).

(4б) *Републичкиот одбор енергично ќе се залага* ***за тоа да*** *се заострат критериумите за членување во Здружението на новинарите на Македонија* (декларативна реченица).

Во вакви случаи зборуваме за синтаксичка синонимија.

## Релативни реченици со зависната во препозиција

Примери: ***Кој*** *го носи товарот, тој му ја знае тежината;* ***Што*** *сакаш, тоа ти се слуша;* ***Каде што*** *владее лагата, не треба вистина.*

Од страна на некои автори (за различни јазици) ваквите примери се третираат како асиндетонски кондиционални реченици, но превладува мислењето дека станува збор за постар тип релативно врзување, макар што е јасен условно-последичниот однос меѓу делречениците. За структурата на овие реченици може да се каже дека зависната во нив го зафаќа местото на оној дел од главната што се релативизира: *Кој го носи товарот = товароносителот* (функција на подмет).

Денес се пообични следниве реченици: *Тој што го носи товарот, му ја знае тежината; Тоа што го сакаш, тоа ти се слуша; Таму каде што владее лагата, не треба вистина.*

## Класификација на релативните хипотаксички реченици

Во зависност од тоа на која основа се врши релативизацијата, односно што се релативизира разликуваме:

**- индивидуализирачки;**

**- квалификативни;**
**- компаративни.**

Врз основа на односот што се воспоставува меѓу релативизираниот дел на главната дел-реченица и релативниот сврзувачки збор релативните реченици натаму се делат на;
**- рестриктивни;**
**- нерестриктивни.**

## Индивидуализирачки релативни реченици

Индивидуализацијата со постигнува со соодветните показни заменки или со именки-центри на именските групи, како и со именски групи со членска морфема, со показни заменски прилози, како и со личните заменки и со сопствените имиња, или конкретно:

а. *тоа / она --- што / кое / коешто: **Го** запомнив **тоа што** ми **го** кажа; **Тоа со што** ме одушевивте е Вашето внимание; **Она поради што** Ве ценам е Вашата добрина.* Како што може да се види, ова е вториот случај, покрај релативното надоврзување, релативното *што* да може да се врзува со сите препозиции.

б. *тој / оној --- што, кој / којшто.* Овде се работи за лица, па *што* и *кој / којшто* се јавуваат во комплементарна дистрибуција: *што* не може да се употреби со препозиции и претставува **апсолутен релатив**, па може да врши функција на субјект и акузативен објект во рамките на зависната дел-реченица, а во другите функции се јавува *кој / којшто,* па се врзува со сите предлози: ***Го** познавам **тој што** те поздрави; **Го** познавам **тој што го** поздрави ти; **Го** познавам **тој со кого** зборуваше.* Се разбира, овде станува збор за именската заменка *кој*, која има форми: *кого(што)* и *кому(што).*

в. *тој / оној* + **именка** --- *што, кој / којшто: **Тој студент што го** поздрави ти, **го** познавам; **Тоа дете што** се загуби, **го** пронајдоа кај играчките; **Ги** прочита **оние статии што** му **ги** препорачаа.*

г. **именка +** *-от, -та, -то, -те --- што, кој / којшто: Запамети го името **на човекот што** ти даваше шеќер; Веќе **ги** заборавил **книгите што ги** прочитал.*

д. Во сите случаи од а. до г., во зависната дел-реченица може да се јави и *чиј / чијшто: **Го** нема меѓу нас **поетот чии песни** нè инспирираа.*

ѓ. *таму / онаму /на тоа, на она место --- каде што;*
*тогаш / во тој, во оној момент --- кога*

Примери: ***Го** посетивме **местото каде што** загинал поетот Кочо Рацин; Отидовме **таму каде што** нè испратија; Во Скопје дојде **таа година кога** се случи земјотресот; Ќе дојдеме **тогаш кога** ќе нè поканите.*

Сите наведени примери претставуваат **рестриктивни индивидуализирачки релативни реченици,** т.е. такви во кои имаме изделување на елемент  или на подмножество наспрема множество и тоа врз основа на нивното учество во дејството на зависната дел-реченица. Во сите рестриктивни (**неопходни)** реченици од овој тип, показните заменки и членската  морфема *-от* вршат **корелативна функција.**

Со оглед на фактот дека личните заменски за прво и за второ лице се определени со оглед на говорната ситуација, а личната заменка за трето лице е анафорска, овие заменки можат да добијат нерестриктивни (**придружни)** релативни дел-реченици: ***Јас, кој** секогаш сум се трудел да те разберам, сега не можам и да сакам; Не можев да зборувам ни **со него, со кого** секогаш чувствував потреба да разменам мисли.*

Со личните и географските имиња, како и со датумите, уште во рамките на релативизираната именска група се врши не само индивидуализација туку и целосно откривање на идентитетот на лицето, на географскиот поим, или пак на датумот, па тие, по правило, добиваат нерестриктивни релативни дел-реченици: ***Марко Марковски, кој** беше на чело на делегацијата, ги изнесе впечатоците од посетата; Вчера пристигнаа **во Рим, каде што** водеа разговори; Во Скопје дојде **во 1963 година, кога** се случи земјотресот.*

Нерестриктивна  индивидуализирачка релативна реченица ќе добиеме и тогаш кога показните заменски и членската морфема *-от* нема да бидат употребени како корелати, туку со анафорска функција: *Чувствувам како го расипав кажувањето со зборот "интересни", но тешко е да се најде збор со многу значења, со стотици кажувања и јас **го** употребив **тој збор, којшто** често **го**  употребуваат трговците.*

## Квалификативни релативни реченици

Кај овој тип релативни реченици забележуваме генерализирање на заменските придавки *таков* и *онаков*, со оглед на фактот дека е овде предмет на релативизација квалитетот:

***таков* +- именка** --- *што, кој / којшто; чиј / чијшто;*
**именка без членска морфема** --- *што, кој / којшто, чиј / чијшто;*
*еден* + **именка** --- *што, кој / којшто; чиј / чијшто;*
*некој* + **именка** --- *што, кој / којшто; чиј / чијшто;*
*такво место* --- *каде што;*
*такво време / таков ден / таква година* --- *кога.*

Во рамките на релативизираната именска група квалитетот може да биде и целосно откриен, па релативната дел-реченица може да дојде како дополнителен податок во врска со квалитетот.

И кај квалификативните релативни реченици вршиме поделба на **рестриктивни (неопходни)** и **нерестриктивни (придружни).** Во рестриктивните квалификативни релативни реченици, показните заменски придавки *таков* и *онаков* се употребени како корелати, а во нерестриктивните се употребени или анафорски или деиктички.

Примери:

(1) *Ние сме ти* ***една таква фамилија што*** *ги сака животните* (рестриктивна квалификативна релативна реченица).

(2) *Кога зборуваме за фамилија воопшто, јас сум за многубројна, јака, сложна фамилија. Човек се чувствува безбедно* ***во една таква фамилија, на која*** *може секогаш да смета* (нерестриктивна квалификативна релативна реченица).

(3) *Тоа беше* ***една убава, пространа и удобна куќа, во која / каде што*** *можат да живеат повеќе фамилии* (нерестриктивна квалификативна релативна реченица, во која е откриен квалитетот во рамките на релативизираната именска група).

## Компаративни релативни реченици

Во основата на овој тип релативизација лежи споредба врз основа на квалитет, димензии, начин и количество. На квалитетот, на димензиите, на начинот и на количеството може да се укажува со показни заменски зборови и тогаш тие не се откриваат, а ако се

откријат во рамките на главните дел-реченици, добиваме нерестриктивна компаративна релативна реченица. Овде ги среќаваме следниве комбинации:

*таков / онаков --- каков што;*
*толкав / онолкав --- колкав што;*
*така / онака / на таков начин --- како што;*
*толку / онолку --- колку што.*

Примери:

(1) ***Таква каква што*** *е - ја сакам* (рестриктивна).

(2) *Живееме* ***така како што*** *можеме* (рестриктивна).

(3) *Ќе те чекам* ***толку години колку што*** *ќе речеш* (рестриктивна).

(4) *Ретки се* ***добрите и совесни учители, каков што*** *е С. Н.* (нерестриктивна).

(5) *Ќе те чекам* ***две години, колку што*** *ти требаат за да завршиш* (нерестриктивна).

## Некои особености на релативната реченица во македонскиот јазик

1. а. *Што* се пишува заедно со *кој* и со *чиј*: ***којшто, чијшто.***
б. *Што* се пишува одделно од: *каков, колкав, каде, како, колку:* ***каков што, колкав што, каде што, како што, колку што.***

2. Рестриктивните релативни реченици се пишуваат без запирка: *Ти* ***го*** *кажувам* ***тоа што го*** *знам.*

Во нерестриктивните релативни реченици се пишува запирка меѓу релативизираната именска група и релативниот сврзувачки збор: *Почина* ***во Охрид, каде што*** *го помина најголемиот дел од животот.*

3. Формите *кого / когошто* и *кому / комушто* можеме да ги употребиме само со релативизирани именски групи што именуваат лица од машки пол.

4. Правилно е: *сè што,* и: *сето она што.*

5. Неправилно: *Јас сум* ***тој што раководам*** *овде; правилно: Јас сум* ***тој што раководи*** *овде.*

6. Неправилно: *Тој е еден* ***од композиторите што знае*** *да контактира со младите колеги*; се препорачува: *Тој е еден* ***од композиторите што знаат*** *да контактираат со младите колеги.*

7. Се препорачува употребата на *што,* особено во оние случаи кога може да се врзе со сите препозиции: релативно надоврзување и показниот прономен во среден род. Од друга страна, се препорачува употребата на *што* во случаите со рестриктивни реченици и тоа во функција на субјект и на акузативен објект.

Ова од причина што е оваа релативна заменка карактеристика на народниот јазичен израз.

## 2. **Декларативни (исказни) хипотаксички реченици**

Терминот **декларативни (исказни)** го употребуваме по традиција и одговара само на некои од овие реченици. Во различни граматики за одделни јазици се употребуваат други, посоодветни термини: **именски, содржински, интензионални, предметни, објаснувачки.**

Декларативните хипотаксички реченици се таков тип реченици во чии рамки зависната ја развива, ја разоткрива содржината на еден член од главната дел-реченица. Зависната обично непосредно се врзува за оној член од главната чија содржина ја објаснува. Главната дел-реченица содржи зборοформа (најчесто глагол во лична форма, но и нелична глаголска форма или соодветна - глаголска или одглаголска - именка, кои означуваат: говорна, мисловна, емоционална дејност или состојба, дејност од областа на спознанието, на волјата и на оцената. Покрај ова, зависната дел-реченица може да се надоврзува и на лексика на оцена во врска со типични појави во светот околу нас.

### Сврзувачки средства во декларативните реченици

Во рамките на декларативните хипотаксички реченици, како сврзувачки средства ги среќаваме:

- конјункциите: *дека, оти, како, што, да;*
- прашални партикули: *дали, ли;*
- прашални заменски зборови: *што, кој..., чиј..., каков..., колкав..., каде, кога, како, колку, зошто.*

За македонскиот јазик е особено интересен односот меѓу *дека, оти, како, што* од една и *да* од друга страна. Имено, дејствата воведени со *дека, оти, како, што* се претставуваат како фактички извршени: *Мислам* ***дека*** *сте во право; Ми рекоа* ***дека*** *сте оставиле порака за мене и* ***оти*** *сте си заминале; Ја гледав* ***како*** *бледнее; Жал ми е* ***што*** *Ве навредив.*

Наспрема нив, дејствата воведени со *да* се во најголем број неизвршени: *Мислам* ***да*** *си одам; Решивме* ***да*** *се повлечеме.* Од друга страна, може да се работи и за извршени дејства: *Не мислев* ***да*** *дојдам; Жал ми е* ***да*** *го гледам олку беспомошен.*

Од сите наведени сврзници, *дека* и *оти* се синонимни. Македонската норма му дава предност на *дека*, а *оти* се јавува ако има натрупување на првиот сврзник.

Наведуваме неколку примери за илустрација на употребата на декларативните конјункции:

(1) *Од сето ова јасно произлегува* ***дека*** *е јазикот општествена појава.*

(2) *Најстрашно беше* ***што*** *кметовата жена сè уште ја немаше.*

(3) *Гледаше* ***како*** *се нишаат гранките.*

(4) *Се договоривме* ***да*** *останеме сите заедно.*

Употребата на негацијата во главната или во зависната делреченица, или пак во двете, овозможува, меѓу другото, изразување различни значења или нијанси, кои се должат и на лексичките значења на глаголите: ***Не*** *би рекол дека има некоја промена во односот на народот кон паметниците; Сосема е јасно дека тоа* ***не*** *би можело да се однесува на нашата земја; Ова* ***не*** *значи дека* ***не*** *ја знаеме вистината за настанот;* ***Не*** *претпоставував дека сте дома = Претпоставував дека* ***не*** *сте дома.*

Негацијата, исто така, може да влијае и на употребата на одделни сврзувачки средства: *Знам* ***дека*** *ќе дојде -* ***Не*** *знам* ***дали*** *ќе дојде; Никој* ***не*** *знае* ***колку*** *олово голтаме.*

Како најдобар доказ за номиналниот карактер на зависната делреченица може да послужи фактот што многу често, во главната делреченица може да се јави показната заменка *тоа*, односно именката *факт* во членувана форма: *Најстрашно беше* ***тоа што*** *кметовата*

*жена сè уште ја немаше; Од сето ова јасно произлегува* ***фактот дека*** *е јазикот општествена појава.*

**А.** Конјункциите *дека* и *оти* ги среќаваме:

а. со лексика (лични и нелични глаголски форми, именки) што се однесува на дејства на зборување, емитување порака од каков било вид: *вели, вети / ветува, се закани / се заканува, каже / кажува, информира, извести / известува, јави / јавува, каже / кажува, одговори / одговара, одрече / одрекува, признае / признава, раскаже / раскажува, рече, тврди.* Примери: *Тој ги* ***информира дека*** *ќе дојде;* ***Информацијата дека*** *ќе дојде тој кај нив, ги одушеви;* ***Информирајќи*** *ги* ***дека*** *ќе дојде кај нив, тој ги замоли да ја запознаат јавноста.*

б. со лексика што опфаќа интелектуални, емоционални, сетилни дејства, состојби или реакции: *верува, види, гледа, докажува, забележи, заклучи, знае, мисли, се надева, се плаши, помни, претпоставува, претчувствува, разбере, слуша, се сомнева, убедува, учи.* Примери: ***Верувам дека*** *сте во право; Го* ***убедувам дека*** *треба да учи.*

**Б.** Конјункцијата *што* се јавува:

а. со лексика што изразува емоционални дејства: *развеселува, возбудува, забавува, огорчува, одушевува;*

б. со лексика на емоционални реакции и состојби: *се чуди, се радува, се лути, жали;*

в. со лексика на оцена: ***Смешно е што*** *се случи токму вака;* ***Добро е што*** *дојдовте;* ***Глупав сум што*** *се налутив;* ***Среќен сте што*** *можете да спиете во аква ноќ.*

**В.** Конјункцијата *како* се јавува:

а. со глаголи што именуваат осети: *види, слуша, гледа.* Примери: ***Слушаше како*** *паѓа дождот;* ***Гледавме како*** *пристигнува возот.*

б. со глаголи од типот на *чувствува:* ***Чувствуваа како*** *ги губат силите.* Оваа конјункција се наоѓа на границата меѓу конјункција и конјункциски збор.

**Г.** Конјункцијата *да* ја среќаваме:

а. во реченици со кои се изразува човековата волја и тоа во вид на побудување и во вид на желба, па овде среќаваме лексика од типот на глаголите: *моли, повикува, предлага, советува; бара, обврзува;*

*забранува, наредува, принудува; настојува: Ве* ***молиме да*** *дојдете; Му* ***забранија да*** *пуши.*

б. Волјата може да се предаде и со посредство на лексика на зборување и пренесување информација: ***Кажете*** *им да не ме чекаат.*

в. Желбената нијанса може да се изрази и со глаголи од типот: ***Помисли да*** *си оди;* ***Очекувам да*** *дојде.*

г. Како име на глаголско дејство, *да*-конструкцијата се јавува во реченици со кои се даваат општи оцени: ***Не е во ред да*** *се доаѓа доцна.*

д. *Да* во комбинација со *не* се јавува со глаголи од типот на *се плаши:* ***Се плашам да не*** *дојде=* ***Се плашам дека*** *ќе дојде;* ***Се плашам да не не*** *ја каже вистината.*

## Согласувањето на времињата во македонскиот јазик

Апсолутното време, т.е. времето наспрема моментот на зборувањето, се определува со глаголското време во главната дел-реченица.

Личната форма на глаголот во зависната дел-реченица треба да покаже дали се работи за истовремени дејства, за дејства што претходеле, или пак за дејства што допрва ќе се случат.

Како интересен се јавува случајот со имперфект во главната дел-реченица:

а. за истовременост во зависната се јавува презент: *Понекогаш* ***се чинеше дека е*** *тоа само игра.*

б. за дејство што следува по дејството во главната дел-реченица се јавува футур: ***Мислеше дека*** *догроба* ***ќе*** *ја* ***колне.***

в. за дејство што му претходи на дејството во главната, се јавува перфект: ***Не помисли дека*** *го* ***победил.***

## Функции на зависната дел-реченица наспрема главната

Зависната декларативна дел-реченица може да ги врши следниве функции наспрема главната:

а. **субјект:** *Познато е* ***дека сте добри;*** *Мило ми е* ***што дојдовте;*** *Утеха му беше тоа* ***што го доби последниот меч во кариерата.***

б. **номинален дел на предикатот:** *Мојата цел е* ***да постигнете успех.***

в. различни видови **објект:** *Знам* ***дека ќе дојде;*** *Синдикатот неодамна остро го критикуваше тоа* ***што голем број работници доцнат на работа;*** *Верувам* ***дека ќе дојде;*** *Мислам* ***на тоа дека*** *тој ми беше поголем татко од татко ми; Расказот и почнува* ***со тоа дека*** *младиот противник веќе понудил реми; Човековата слобода и се состои* ***во тоа*** *тој* ***да*** *си избира простор за живеење; Очекувам* ***да дојде;*** *Вети* ***дека ќе дојде;*** *Се закани* ***дека ќе се одмазди.***

Главни подвидови декларативни реченици
во македонскиот јазик

По традиција се изделуваат:

- **зависноисказни;**
- **зависнопрашални.**

Кај зависноисказните доминира конјункцијата *дека* со синонимот *оти.*

Кај зависнопрашалните се разликуваат два вида:

- зависни *да/не*прашања: *дали, ли: Се прашуваше* ***дали*** *дошле неговите; Се запрашавме води* ***ли*** *некој сметка за нашиве проблеми; Си мислам убав* ***ли*** *е човеков или не е.*
- зависни *кој*-прашања: *Се колебаше* ***кого*** *да избере; Се прашуваше* ***што*** *да ѝ купи на жена му.*

Директен и индиректен говор

Во тесна врска со декларативните хипотаксички реченици стои и прашањето за директниот и за индиректниот говор, т.е. за различните начини на репродукција на еден исказ во други околности, во нова ситуација.

За примарна ситуација, за авторот на исказот, како и за околностите што ги придружувале - информира одделна реченица:

*Марко вчера рече:*

*- Не одам никаде!*

Во овој случај се работи за директен говор, а индиректниот ќе гласи:

*Марко вчера рече дека не оди никаде.*

Лицето на авторот на исказот се менува од гледна точка на оној што го репродуцира исказот. Времето во кое ќе бидат употребени глаголските форми зависи од воведувачката реченица. Покрај ова, во македонскиот јазик можеме да употребиме и форми за прекажување.

Императивот во македонскиот јазик се предава во индиректен говор со *да*-конструкција: *Ми рече: "Дојди!" -- Ми рече да дојдам.*

За разговорниот функционален стил е карактеристична употребата и на конјункцијата *дека* и директниот говор: *Тврдењето* ***дека никој не може да ме уплаши*** *значи дека некој ме плаши.* Овде се работи за зависен директен говор, односно воведување на директен со конјункција. Во овие случаи станува збор за рецитативно *дека.*

## 3. **Адвербијалноопределбени хипотаксички реченици**

Сите адвербијалноопределбени зависни дел-реченици вршат функции на адвербијални определби наспрема главните дел-реченици од гледна точка на време, на услов, на причина, на последица, на цел, на допуштање и на споредба.

### а. **Темпорални (временски) хипотаксички реченици**

Во рамките на овој тип хипотаксички реченици, зависната ја определува временската околност во која се одвива дејството во главната дел-реченица. Всушност, овде се работи за поврзување на две дејства од гледна точка на времето на нивното одвивање, т.е. под акцент се става нивното поставување на временската оска.

Во темпоралните хипотаксички реченици може да станува збор за просто редење на дејствата во време, но и за некаков вид ограничување на дејството во главната дел-реченица. Дејствата можат да се одвиваат истовремено, или пак дејството на зависната да се случува пред дејството на главната или да следува по него. Во рамките на овој тип реченици се среќаваме со различните видови употреба на глаголските времиња и начини.

Најчест и најшироко употребуван е заменскиот прилог *кога,* употребен како сврзувачко средство, како сврзувачки збор. *Кога* може да ги покрие сите варијанти на временските односи.

Дејствата поврзани со *кога* можат да бидат:

- еднократни (истовремени или неистовремени): ***Кога*** *ќе се вратам, ќе бидам безмилосен, ама праведен;* ***Кога*** *поминуваа, тој легна; На подбив го зедоа другарите* ***кога*** *му го видоа облекото.*

- повторливи или хабитуални, при што *кога* може да се јави придружено со *да:* ***Кога*** *размислувам за тие дни, ми идат горчливи смеења;* ***Кога*** *ќе минеа шест километри, ќе се вратеа дома трчајќи;* ***Кога*** *ќе дојдеше дома, М. обично спиеше;* ***Кога*** *ја метеше одајата, го метеше и чардакот;* ***Кога да*** *видам таков силник, ме фаќа желба да го гризнам; Малите води секогаш секнуваат* ***кога да*** *фатат суши.*

- И еднократните и повторливите дејства се прекажуваат со перфект или со прекажан футур: *Ништо не ѝ било тешко* ***кога*** *било во прашање нејзиното дете; А. бил наполно слеп, но сè можел да замисли* ***кога*** *ќе му се опишело.*

- *Кога* се јавува и со партикули за засилување: *дури (и); само; уште* и сл. Примери: ***Дури кога*** *се затвори во својата соба, ги чу нејзините чекори; Таа мразеше да ги напушта местата и луѓето* ***дури и кога*** *не ги трпеше;* ***Само кога*** *ќе ги надраснете хероите, тогаш ќе можеме да почнеме;* ***Уште кога*** *го турив виново, се зареков да не го отворам до доаѓањето на слободата.*

- Како неправилна се смета употребата на *кога* со имперфективни форми од перфективни глаголи: ***Кога влезам*** *в училница, заборавам на сè.* Треба: ***Кога ќе влезам*** *в училница, заборавам да сè.*

*Кога*, повеќе или помалку ослободено од временското значење се јавува во следниве случаи:

а. во кондиционални хипотаксички реченици со потенцијал: ***Кога би*** *сакала да зборува,* ***би*** *разбрале многу нешта.*

б. Со сегашно време со надвременско значење се изразува исполнет услов: ***Кога*** *се нема вистински другар, тагата надоаѓа.*

в. Примери со реторички прашања: *Како не ќе помогне* ***кога*** *е наш човек?! Кому му треба маката моја,* ***кога*** *секој си има своја?!*

г. Во примери со зависната дел-реченица во постпозиција и со истовремени дејства, од кои дејството на зависната се случува моментно, *кога* воведува дел-реченица што е всушност паратаксички врзана за претходната: *Седи така долго време,* ***кога*** *му светнува дека прилега на старец; Чекори долго без ориентација,* ***кога*** *ненадејно забележува пред себе бледо осветлени стебла; Сè уште трепереше хартијата во неговите раце,* ***кога*** *се појави пред него малата госпоѓица.*

Специјализирани темпорални
сврзници / сврзувачки зборови

Овде станува збор за темпорални сврзници / сврзувачки зборови со кои непосредно се сигнализира односот меѓу дејствата.

Овде спаѓаат:

- Со сврзникот *штом* се инсистира на моментно вршење на дејствата: ***Штом*** *ги виде децата, се расплака.* Во разговорниот функционален стил со вакво значење може да се јави *а:* ***А*** *ги виде децата, се расплака.* Како синоним се јавува и сврзничкиот состав *са́мо што:* ***Са́мо што*** *почна да зборува, го прекинаа.*

- *Штотуку* и *тукушто* се синонимни со *штом:* ***Штотуку*** *излезе, го пречекаа телевизиски камери;* ***Тукушто*** *се разбуди, почна да чувствува глад.*

- *Откако* и *откога* ги употребуваме во случаите кога дејството на главната следува по дејството на зависната: ***Откако*** *го прегледа, лекарот му препорача одмор.*

- Сврзничкиот состав *пред да* се употребува во случаите кога дејството на главната му претходи на дејството во зависната: *Тие си отишле* ***пред да*** *дојдам јас.*

- Одделно внимание заслужуваат сврзниците *дури* и *додека,* употребени во темпоралните реченици:

1. самостојно,
2. со *да,*
3. со *не.*

Самостојни, тие се јавуваат во реченици во кои се искажува истовременост на две дејства: ***Дури*** *ви требавме, арни бевме;* ***Дури*** *е жив, човек мора да носи надежи; Играв и пеев* ***додека*** *имав сила во себе;* ***Додека*** *тие спиеја, јас се борев со својата дремка.*

Со *да* и со *не* се јавуваат овие сврзници во такви темпорални реченици во кои се врши ограничување на дејството во главната и тоа со моментот кога ќе се изврши дејството во зависната: *Ја бркаше змијата* ***дури не*** *ја фати; Мајка да ја вардиш* ***дури да*** *се вратам; Италијанците ќе останат тука* ***додека не*** *заврши војната;* ***Додека да*** *порасне твоето, Ѓорѓија мој ќе го вози велосипедот.*

### 6. **Каузални (причински) хипотаксички реченици**

Во рамките на филозофските проучувања што ги сметаме за поблиски, важно место зазема каузалниот закон, според кој секоја

појава има своја причина, односно појавите воопшто се наоѓаат во однос: причина -- последица.

Овој однос меѓу појавите (нивната заемна условеност), во јазикот може да се изрази на повеќе начини и, меѓу другото, во синтаксички организирани форми: **каузалните, консекутивните, кондиционалните** и **финалните хипотаксички реченици.**

Разликата меѓу каузалните и консекутивните хипотаксички реченици се состои во тоа што кај првите причината се дава во зависната дел-реченица, а кај консекутивните - обратно: причината е во главната, а последицата - во зависната дел-реченица. Кај кондиционалните реченици причината е дадена на специфичен начин, а кај финалните хипотаксички реченици причината е дадена во вид на намера.

Токму затоа, сите овие реченици во одделни граматики (за различни јазици) се вклучуваат во една група со заедничко име **каузални реченици**, при што терминот **каузален** овде добива пошироко значење, т.е. ги опфаќа сите наведени реченици.

Каузалните хипотаксички реченици се такви адвербијално-определбени во кои зависната претставува адвербијална определба за причина наспрема главната дел-реченица: *Не дојде **затоа што беше болен.***

Нема ограничувања во поглед на местото на зависната каузална дел-реченица. Карактеристично е за каузалните реченици дека причината во нив се дава како факт. Во овие реченици во македонскиот јазик се јавуваат неколку синонимни сврзници: *зашто, бидејќи, затоа што* и декларативните *дека* и *оти.*

Во секоја каузална реченица тие можат да се заменат меѓусебно без промена на значењето, при што *дека* и *оти* му придаваат на исказот разговорен белег: *Ти паѓа некако жал за човекот **дека** душата си ја вади пред тебе.*

Во современиот стандарден јазик најчесто се среќава сврзникот *зашто,* а потоа *затоа што, поради тоа што, заради тоа што* (со причинско-целна нијанса).

Примери: *Но Џо вечерва седи во барот **зашто** не може да заспие од тага; Сите го погледнаа зачудени, **зашто** го мислеа заспан; А **зашто** наминуваше Зоре, Насте стана подруг; Сите сме изморени. **Зашто** два дена не работиме ништо; Така зборуваш **затоа што** сум овде, **затоа што** се плашиш од мене; Човекот ја населил оваа риба во својата близина, **затоа што** има најголема полза од неа; **Затоа што** е добар, сам ќе дојде да го затвориме; Најмногу луѓе се плашеа **поради***

***тоа што*** *не си веруваа; Го направив тоа,* ***заради тоа што*** *сакав да ти биде добро.*

### в. **Консекутивни (последични) хипотаксички реченици**

Консекутивните хипотаксички адвербијалноопределбени реченици спаѓаат во групата на каузалните затоа што двете дејства се и во нив поставени во однос *причина -- последица*, само што причината е кај нив изнесена во главната, а последицата - во зависната дел-реченица. Значи, дејствата се поставени во однос *причина -- последица*, само се инсистира на последицата.

Консекутивните хипотаксички реченици ги делиме на два типа:

а. *толку / толкав / таков / така* (во главната) и *што* (во зависната дел-реченица): ***Толку се беше сродил*** *со таа куќа,* ***што*** *понекогаш ѝ викаше на Тереза; Таа* ***беше толку зафатена*** *со својата работа,* ***што*** *не го забележа неговото влегување; Ти зборуваш* ***толку матно, што*** *човек помислува дека не си нормален; Двете страни се* ***толку*** *далеку една од друга* ***што*** *преговорите се речиси осудени на неуспех.* Во рамките на главната дел-реченица можат да се јават и други показни заменски зборови со *т*-коренот: *Таа почна да го прогонува* ***со толкава сила, што*** *тој веќе не можеше да ја одбегне; Тоа беше* ***таква болка, што*** *не можев да ја мрднам раката; Сето тоа е* ***дотаму*** *природно и логично поставено* ***што*** *читателот и не го чувствува недостигот од некоја поизразита анегдотска нишка; Лутината врие во мене* ***до таа мера што*** *повторно морам да станам.* Ова не е затворен список на средства за нагласување на високиот степен (во рамките на главната дел-реченица).

б. Во главната нема корелат, а во зависната се јавува *така што: Патчето беше тесно и кално,* ***така што*** *не можеа тројцата да одат заедно; Фотелјата го подзеде,* ***така што****, за миг, му се стори дека паѓа.*

Зависната дел-реченица е секогаш во постпозиција.

Дејството во зависната дел-реченица во рамките на консекутивните хипотаксички реченици се претставува како факт, што е тесно сврзано со присуството на *што* во неа. Во случаите кога се работи за неизвршено дејство или за дејство воопшто, покрај *што* се

употребува *да*-конструкцијата: *Не беше **толку** пијан **што да заборави** на основното.*

### г. **Финални (целни) хипотаксички реченици**

Во финалните хипотаксички реченици зависната се врзува за главната со *да*, односно со *за да.* Со оглед на многузначноста на *да*-конструкцијата во македонскиот јазик, ќе кажеме дека сме посигурни дека се работи за финална реченица кога се јавува со препозицијата *за,* макар што, како што ќе видиме понатаму, не мора секоја реченица со *за да* да биде финална.

Присуството на *да*-конструкцијата во зависната дел-реченица доведува до неколку карактеристики на овие реченици:

а. Меѓу *да* и глаголот во лична форма постои особено тесна врска; меѓу нив можат да стојат само негацијата *не* и кусите заменски форми за акузативен и за дативен објект.

б. Врската меѓу *за* и *да* не е толку тесна: меѓу нив можат да се јават одделни зборoформи: *Приближи се, синко, **за очите да** ти ги видам; **За некој да** може да раководи со некој спорт, треба да биде политичар.*

в. Не се употребува потенцијалот со *да*-конструкцијата: *Отиде во Америка, за да би се лекувал.* Треба: *Отиде во Америка **за да се лекува.***

г. Надвор од нормата е употребата на *како би* место *за да: Ве молам да ме примите како би разговарале за една важно прашање.* Треба: *Ве молам да ме примите **за да разговараме** за едно важно прашање.*

д. Глаголот во главната дел-реченица може да се јави во кое било време или начин, а глаголот во зависната се јавува, по правило, во форма за презент и од перфективните и од имперфективните глаголи: *Човекот се бори **за да живее;** ... ќе појде низ котлината **за да собира** пари од луѓето; Денко застана **за да** ги **смири** болките; ...доселеникот дошол во овој далечен предел **за да се прослави;** Б. П. беше останал дома **за да** ја **подготвува** матурата; И пак време ќе најдеше **за да** ја **види** Стојанка; Скокај **за да живееш;** Сè би дала **за да заборавиш.***

Во исклучително ретки случаи може во зависната дел-реченица да се јави и некое друго време, на пример перфект за прекажување: *Тенковите одеа во Дебарца **за да гонеле** наши војски; Се врати од*

*Букурешт и не замина таа пролет* ***за*** *жената и ќерката* ***да*** *ги* ***оставел*** *во нова куќа, рече; Од корзо тргнала, вели,* ***за да не сумеле.***

Вистински финални хипотаксички реченици

Вистинските финални реченици спаѓаат во каузалните, затоа што е и во нив односот меѓу дејствата *причина -- последица*, со тоа што е причината дадена во вид на намера и не се инсистира на тоа дали е таа намера претворена во дело. Затоа и се вели дека во финални можат да се претворат каузалните и кондиционалните реченици што го содржат глаголот *сака* во зависните дел-реченици. Од ова јасно произлегува модалниот карактер на финалните реченици, бидејќи кај нив и кога станува збор за минати дејства, не се кажува дали се извршени.

Во прилог на тврдењето дека во финална може да се претвори секоја каузална или кондиционална реченица, зборуваат резултатите од обидот финалните реченици да се преобразат во каузални или во кондиционални со глаголот *сака* во зависната дел-реченица.

Примери:

*Дојде* ***за да*** *ме* ***види*** = *Дојде* ***затоа што сакаше да*** *ме* ***види.***

*Дојди* ***за да*** *ме* ***видиш!*** = *Дојди* ***затоа што сакам да*** *ме* ***видиш!***(од аспект на зборувачот) или: *Дојди* ***ако сакаш*** *да ме видиш!* (од аспект на соговорникот).

Инсистирањето на намерата исфрла на преден план уште една карактеристика на финалните реченици воопшто: тие, по правило, се врзуваат за лица и обично станува збор за дејства што се однесуваат на човековата волја. Така, најчести финални реченици се оние во кои дејствата му се припишуваат на еден вршител: *Таа дошла* ***за да*** *нè шпионира.* Во реченици со различни вршители, намерата му се припишува на вршителот од главната дел-реченица: *Ме мачевте* ***за да*** *ви го кажам изворот.*

Редот на дел-речениците е слободен, но далеку почести се примерите со зависната во постпозиција.

Како непосреден израз на причинско-последичниот однос меѓу дел-речениците во финалните хипотаксички реченици, во нивните рамки, или пак во најблискиот контекст може да се јави заменскиот прилог *затоа: Ќе загинеш само* ***затоа за да*** *може тој да си ги зачува своите интереси; Целата Струга јачеше, се напинаше* ***за да*** *не се даде да ја откорнат ветровите;* ***затоа*** *јачеше.*

Нефинални *за да*-реченици

Како нефинални ги третираме речениците со форма на финални, но во кои не станува збор за намера. Се делат на четири групи:

Примери:

а. (1) *Митралезите, што везеа по голата удолница над Никодим, осипнаа* ***за****, по извесно време, сосем* ***да онемеат*** *=* *Митралезите ...осипнаа* ***и*** *...сосем онемеа.*

(2) *Овој дел му припаѓа на царот,* ***за*** *после, во двата последни стиха,* ***да се издвои*** *шутот со својот ироничен коментар = Овој дел му припаѓа на царот,* ***а*** *после се изделува шутот...*

б. ***Доволно*** *си зрел* ***за да сфатиш*** *дека нема семејство без тајна = Доволно си зрел,* ***така што можеш да сфатиш*** *дека нема семејство без тајна.*

в. ***Премногу*** *си млад* ***за да*** *му* ***судиш*** *на еден татко =* ***Премногу*** *си млад,* ***така што не можеш да*** *му судиш на еден татко.*

г. *Не треба да се биде многу аналитичен* ***за да*** *се дојде до вистинската верзија на приказната =* ***И да не е*** *пристапот многу аналитичен, може да се дојде до вистинската верзија на приказната.*

Сите наведени типови нефинални реченици немаат основа во народниот јазик и за нив можеме да кажеме дека се примени по литературен пат.

### д. **Кондиционални (условни) хипотаксички реченици**

Во рамките на овој тип адвербијалноопрелбени каузални реченици, дејствата се поставени во однос *услов -- последица.* Условот претставува еден вид причина, изразена на специфичен начин. Во врска со поставувањето на условот и на неговата последица разликуваме:

а. случаи кога е условот поставен и не се знае дали ќе се исполни или не, а со него и неговата последица;

б. случаи кога условот не е исполнет, но сепак се дава неговата последица;

в. случаи на исполнет услов.

Примерите што се вклопуваат во оние под а., претставуваат израз на вистинскиот услов, зашто кога го поставуваме условот, ние не знаеме ништо за неговото исполнување. Во врска со случаите наведени под б., кондиционалните реченици од оваа група изразуваат содржини што се спротивни на она што се случило. Примерите што се вклопуваат во случаите под в. стојат на границата меѓу кондиционалните и каузалните реченици затоа што исполнет услов претставува причина.

Во граматиките за различни јазици се прават различни поделби на кондиционалните реченици и тоа, главно, со почитување на состојбите и класификациите карактеристични за некој од класичните јазици: во латинскиот јазик се изделуваат три типа: **реални, потенцијални** и **иреални**, а во грчкиот јазик се изделуваат четири типа: **реални, евентуални, потенцијални** и **иреални.** Треба да се каже дека се овие поделби во наведените јазици базирани на употребата на соодветни сврзници и на специјални глаголски форми.

Во македонскиот јазик се изделуваат реченици со **реален** и со **иреален услов,** со тоа што во рамките на првата група можеме да изделиме и такви што донесуваат **потенцијален услов.**

**Реалниот услов** е услов што треба да се исполни во сегашноста или во иднината; за неговото исполнување нема пречки, а зборувачот не се изјаснува во поглед на неговото извршување: тоа прашање останува отворено. Најчесто, овој услов се изразува со презент во зависната (и од перфективни и од имперфективни глаголи) и со: презент, футур и императив, односно со некој модален глагол во главната дел-реченица: ***Ако** го фатат, ќе го затворат.*

Реален услов може да се изрази и со прекажан перфект во зависната: ***Ако пцовисала,** фрлете ја!*

Со минати времиња, вклучувајќи го и минатото идно, можеме да изразиме повторливи, хабитуални дејства во минатото. Кога се вакви времиња употребени во кондиционални реченици, добиваме една комбинација од условеност и временска сопоставеност на дејствата (´секогаш кога´): *Книга **ако фатеше**, веднаш **ќе заспиеше.*** Се разбира, и овде се можни форми за прекажување, при што се задржува хабитуалното значење: *Книга **ако фател**, веднаш **ќе заспиел.***

**Речениците со потенцијален услов** ги разгледуваме како поттип на реалниот услов. Во нив условот исто така се однесува, главно, на сегашноста или на иднината, а разликата е во тоа што не се искажува сигурност, туку само можност за исполнување на условот, како и на неговата последица: ***Ако можам, би дошол** и јас.*

Со **речениците што содржат иреален услов** се искажува претпоставка за последицата на еден услов за кој се знае дека не е исполнет: овде се знае дека важи или се случило, односно се случува токму спротивното од она што се кажува во нив, па на секоја таква реченица можеме да ѝ додадеме уште една спротивна реченица, воведена со *но, ама* и сл.: ***Ако умреше**, волците ќе нè **изедеа*** (*ама не умре и волците не нè изедоа*). Во примери со негирани дејства, при коментарот дејствата се потврдни: ***Да не** го **споменеше** татко ти, **не ќе се сетев*** (*но го спомена и јас се сетив*).

Во најголем број случаи, ваквите реченици содржат имперфект од перфективни и од имперфективни глаголи во зависната и минато-идно време во главната дел-реченица: ***Ако / Да дојдеше, ќе разговаравме.*** Оваа, типична конструкција за изразување иреален услов во македонскиот јазик (со исклучок на случаите кога имаме употреба на наведените времиња за означување повторливи дејства), во некои случаи може двојно да се интерпретира:

***Да бев** на твое место, ќе ги пофалев студентите.*

Можни се следниве комбинации:

а. *...ама не сум..* и б. *ама не бев..*

Воопшто, во кондиционалните реченици дејството на главната претставува логична последица на дејството на зависната и тоа без оглед на фактот дали се работи за реален, за потенцијален или за иреален услов.

## Конјункциите во кондиционалните хипотаксички реченици

Главно место во групата на кондиционалните конјункции во македонскиот јазик му припаѓа на ***ако*** и тој е единствена конјункција во македонскиот јазик чие основно значење е условното. Конјункцијата *ако* е карактеристична за сите функционални стилови. Обичен, неутрален ред на дел-речениците е: зависна -- главна. Обратниот ред се јавува често од стилски причини. *Ако* најчесто стои на прва позиција во зависната дел-реченица. Врската меѓу неа и глаголот во лична форма е сосем тесна, особено ако се работи за имперфективни форми од перфективни глаголи. *Ако* се јавува во примери во кои се изразува реален, потенцијален и иреален услов; дејствата можат да бидат повторливи, хабитуални, а можеме да сретнеме и примери со надвременска употреба на глаголските времиња и начини: ***Ако** имаш пари, секој татко те сака; **Ако** не отвориш, ќе викам; **Ако** не даде, нека си оди со здравје; **Ако** имаше пари, ги трошеше безмилосно; **Ако** може тоа да го стори, и на двајцата би им олеснило; **Ако** се плашев,*

*немаше да дојдам / не ќе дојдев; Тој не би издржал* ***ако*** *не се случеше токму така.*

Во главната дел-реченица, во корелација со *ако* може да се јави показниот заменски прилог *тогаш.*

Не е обично за македонскиот јазик врзувањето на *ако* со потенцијал (*ако би*), а уште помалку со партикулата *ќе: ако ќе.*

Кондиционалното *ако* нема сопствен акцент; *ако* со акцент се јавува во концесивни реченици карактеристични за народниот јазик: *И тој од збор разбира,* ***áко*** *е големција.*

Сврзникот *да* се јавува, меѓу другото, и во кондиционалните реченици. Може да изразува реален услов и тоа пред сè со презент од перфективни глаголи: ***Да посакам,*** *за гуша ќе се фатат.*

*Да* во кондиционалните реченици најчесто се употребува за изразување иреален услов и во тие рамки најчесто со имперфект во зависната и минато-идно во главната: ***Да беше*** *мајката кај своите деца, ова* ***немаше да се случи.***

*Да* заедно со препозицијата *без:* ***без да***, може да се јави во кондиционални реченици, варијанти на оние со *ако не*, на пример: *Нема да постигнеш успех* ***без да вложиш*** *голем труд = Нема да постигнеш успех* ***ако не*** *вложиш голем труд.*

Партикулата *ли* се јавува во зависната дел-реченица на една кондиционална и со неа се изразува реален услов: *Ќе им ја одземеме* ***ли*** *душата на зборовите, тие не се ништо!; Нема* ***ли*** *слобода - има смрт; Сака* ***ли*** *кука, нека повели!; Ќе забележиш* ***ли*** *следење, ликвидирај го младичот!*

Партикулата *ли* во кондиционалните хипотаксички реченици може да се јави и заедно со конкунјцијата *ако*, особено кога се повторува овој сврзник: *Ако можам, ќе му отплатам,* ***ако ли*** *не можам - да му е просто!; Ако им простиш, прости им,* ***ако ли*** *не им проштеваш ... и мене да ме отпишеш од таа книга.*

Темпоралните сврзувачки средства *кога* и *штом* можат да се јават во реченици со кои се изразува исполнет услов: ***Штом*** *е така, нека си оди!*

Покрај ова, *кога* со потенцијал и во зависната и во главната дел-реченица може да изрази и потенцијален и иреален услов: ***Кога би*** *ме* ***оставиле*** *јас да се расправам со тебе, брзо* ***би било*** *сè готово;* ***Кога би дошол, би зборувале.*** Многу често, на прашањето дали се работи за потенцијален или за иреален услов одговор можеме да најдеме само во контекстот.

Во рамките на релативните реченици со зависната во препозиција, може да се забележи извесен однос: *услов - последица:* ***Кој се лути,*** *сам нека се собуе = Ако се лути некој, сам нека се собуе.*

Во публицистичкиот и во научниот функционален стил се јавува адвербот *доколку:* ***Доколку*** *владата планира проширување на војната, таа е должна да го консултира Конгресот - Доколку планира владата...;* ***Доколку*** *тие и натаму останат отворени, се заканува опасност од нивно зголемување- Доколку останат тие и натаму отворени...;* ***Доколку*** *ваквата политика стане практика, тогаш и трговијата ќе поведе сметка за снабдувањето - Доколку стане практика ваквата политика....*

*Ако*-реченици без условно-последичен однос
меѓу дел-речениците

Секоја реченица со конјункцијата *ако* не мора автоматски да се вклучи во вистинските кондиционални реченици.

Примери:

(1) *Ако е Марко мајстор, Иван е помајстор = Марко е мајстор, но Иван е помајстор.*

(2) *Ако имавме загуби во минатото, оваа година постигнуваме успеси = Навистина имавме загуби во минатото, но оваа година постигнуваме успеси.*

### ѓ. **Концесивни (допусни) хипотаксички реченици**

Концесивните хипотаксички адвербијалноопределбени реченици имаат допирни точки од една страна со адверсативните, а од друга - со кондиционалните. Со кондиционалните врската се согледува во фактот дека во зависната се дава неопходниот услов за вршење на дејството во главната дел-реченица. Со адверсативните паратаксички реченици допирните точки се гледаат во фактот што и покрај неопходниот услов, се извршува дејство спротивно на логичната последица од условот, т.е. двете дејства се наоѓаат во логички спротивен однос.

Концесивните реченици ги делиме на две групи:

1. *иако*-концесивни,
2. *и да*-концесивни.

Кај *иако*-концесивните условот е исполнет; кај *и да*-концесивните не се знае дали е исполнет или не, но во секој случај главната носи дејство спротивно од неговата (на условот) логична последица.

## *Иако*-концесивни реченици

За стандардниот јазик како карактеристичен се јавува сврзникот *иако*. Редот на дел-речениците е слободен: ***Иако*** *е човечкото срце затворено со густ превез, ништо во него не останува вечно; Синот не дојде,* ***иако*** *заштитницата дојде.*

Како во ретко кој тип хипотаксички реченици, овде среќаваме низа сложени сврзници и сврзнички состави: *макар што; и покрај тоа што; при сè што; без разлика на тоа што; без оглед на тоа што; независно од тоа што.* Присуството на *тоа* (кое може да биде заменето со именката *факт*), како и на *што*, укажува на блискоста на некои од овие реченици со декларативните.

Примери: ***Макар што*** *знаев дека добро ќе го поминеме овој ден, не мислев дека ќе ја видам ваква; Не отиде да земе книга од библиотеката,* ***макар што*** *долго време се решаваше;* ***При сè што*** *немам големо искуство со лугето, јас мислам дека првата форма во која Ве видов е онаа вистинската;* ***И покрај тоа што*** *чекаа дожд, селаните во себе посакуваа да потрае сушата.*

За народниот јазик е карактеристична употребата на конјункцијата *ако* како концесивен: *Нејќам да го видам - áко е дојден.*

Кај *иако*-допусните, во рамките на главната може да се јави партикулата *сепак,* со која се повторува и се потцртува концесивната нијанса меѓу двете дејства: ***Иако*** *читаше внимателно,* ***сепак*** *не разбра ништо* (пример за редунданција).

## *И да*-концесивни реченици

Овие реченици можеме да ги наречеме и кондиционално-концесивни. Овде се јавуваат кондиционалните сврзници: *да, ако* со *и* употребено како партикула, како и со партикултата *дури:* ***И да*** *паднеш, не е опасно;* ***Дури и да*** *не те поздрави, немој да се лутиш!*

Покрај ова, во зависната дел-реченица се јавуваат сите неопределени заменски зборови со *и да:*

*Кој и да дојде,*
*Што и да му рече,*
*Колку и да му се налути, - тој ќе остане на своето.*

*Колку и да го навреди,*
*Каде и да го повикаат,*
*Каков и да е нивниот став,*

Неопределеноста може да се изрази и на други начини:
- *сеедно кој, што, колку...*
- *кој сака, што сака, кога сака...*

Во рамките на зависната дел-реченица можат да се јават и изрази од типот: *сакал - не сакал; одел - не одел; видел - не видел.* Пример: *Сакал - не сакал, ќе оди.*

### е. **Модални (начински) хипотаксички реченици**

На прво место во врска со овој тип хипотаксички реченици ќе ги споменеме релативните реченици со *како што: Пишува така* ***како што*** *чувствува.*

*Како,* вторична модална препозиција, може да се јави со *да*-конструкцијата: *Одеше* ***како да е старец, како да носи голем товар на плеќите;*** *Само Теофил Жешков мрдаше нешто со усните,* ***како да шепоти некоја безгласна молитва;*** *Корделија и Нора излегуваа надвор* ***како*** *тој човек* ***да*** *им ја бараше крвта и главите.*

Покрај *како да*, во овие реченици се среќаваат и: *небаре, божем, чиниш,* со кои се укажува уште понепосредно на начинот на вршење на дејството: *Одат со скршени срца,* ***небаре*** *се сенки; Викаше со толкава сигурност,* ***небаре*** *Алексо* ***да*** *беше пред него и* ***да*** *се гледаа очи в очи; Умре* ***божем*** *никогаш не живеела; Мечката стоеше на задните нозе,* ***чиниш*** *го моли господарот.*

Со присуството на показниот заменски адверб *така* употребен катафорски (во главната) и со *што* во зависната дел-реченица се одликуваат примерите од типот: *Трансформацискиот дел ќе биде претставен* ***така, што*** *ќе ги дадеме примерите со трансформациите на јадрените реченици.*

Одделно внимание привлекуваат модалните реченици во кои *да*-конструкцијата се јавува со препозицијата *без:* ***Без да сака,*** *го навреди;* ***Без да поднесете пријава,*** *не можете да барате постапка; Тој го разгледува делото во општи црти* ***без да се задржува*** *на подробности од сижето.*

# СИНТАКСИЧКА СИНОНИМИЈА, ХОМОНИМИЈА И ПАРОНИМИЈА

Одејќи од формата кон значењето, како што се прави во рамките на класификацијата на сложените реченици спроведена во оваа граматика, можеме да дојдеме до извесни заклучоци во врска со одделни синтаксички појави, меѓу кои, на прво место ќе ја споменеме **синтаксичката синонимија**, односно појавата на **блискозначност** и на **истозначност** што се забележува меѓу одделни типови сложени реченици, но и меѓу сложените реченици од една и реченици со едно предикативно јадро - од друга страна.

Како блискозначни ги сметаме: **копулативните, каузалните, консекутивните, финалните, кондиционалните реченици**, во кои се забележува односот: **причина - последица.**

Од друга страна, **адверсативните** и **концесивните** се исто така блискозначни затоа што имаат **спротивен однос меѓу дел-речениците.**

Како истозначни ги сметаме сите сложени реченици во кои станува збор за еден однос: причина, последица, услов, цел, допусен однос и сл. Тие се комбинираат со декларативни, како и со релативното надоврзување, односно реченичната релативизација.

**Причина:**

(1) ***Бидејќи*** *постигнавме согласност, го потпишавме Рамковниот договор* (каузална реченица)

(2) *Постигнавме согласност,* ***така што*** *го потпишавме Рамковниот договор* (консекутивна)

(3) *Го потпишавме Рамковниот договор* ***од причина што*** *постигнавме согласност* (декларативна)

(4) *Постигнавме согласност,* ***поради што*** *го потпишавме Рамковниот договор* (реченична релативизација)

**Услов:**

(1) ***Ако*** *постигнеме согласност, ќе го потпишеме Рамковниот договор* (кондиционална реченица)

(2) *Ќе го потпишеме Рамковниот договор* ***под услов да*** *постигнеме согласност* (декларативна)

(3) *Ќе го потпишеме Рамковниот договор* ***во случај да*** *постигнеме согласност* (декларативна)

**Темпоралност:**

(1) ***Откако / Штом*** *ќе постигнеме согласност, ќе го потпишеме Рамковниот договор* (темпорална реченица)

(2) *Прво ќе постигнеме согласност,* ***па*** *ќе го потпишеме Рамковниот договор* (копулативна)

(3) *Ќе го потпишеме Рамковниот договор по моментот* ***кога*** *ќе постигнеме согласност* (релативна реченица со релативизирана именска група)

Втора појава сврзана со ваквиот начин на гледање на сложената реченица е **синтаксичката хомонимија:**

а. *кога би ... би...*: Само од контекстот или од ситуацијата можеме да заклучиме дали станува збор за иреален или за потенцијален услов.

б. Речениците со *ако* и имперфект со минато-идно време: во нив, ако се споменатите глаголски времиња употребени со хабитуално значење, условот ќе биде реален, а кога не се така употребени, кога именуваат неизвршени дејства, тогаш станува збор за иреален услов:

***Ако*** *дојдеше, ќе си поминевме убаво* (иреален услов)

*Секој празник нè посетуваше;* ***ако се загледаше во телевизорот, веднаш ќе разберевме дека не е расположен*** (реален услов, хабитуални дејства).

На крајот, треба да се каже дека има елементи што ни даваат за право да зборуваме и за **синтаксичка паронимија**, значи за сложени реченици што само навидум припаѓаат на определен тип и покрај присуството на некој типичен сврзник во нив:

***Ако*** *во досегашниов период* ***не се кажало*** *ни збор за ова, тогаш во последниве два месеци конечно* ***беа ставени*** *на дневен ред и работата на претседателството и дејноста на претседателот.*

Она што ги прави синтаксички пароними ваквите реченици наспрема вистинските условни, од една страна е присуството на конјункцијата *ако,* а од друга - личноглаголските форми, кои, такви какви што се - не се можни во условни реченици во македонскиот јазик.

## ТЕКСТ

Во јазикот, терминот **текст** се употребува во врска со која било низа од зборови, низа што прави целина. Постојат објективни фактори што придонесуваат за поврзаноста меѓу зборовите и меѓу речениците. Затоа зборуваме за:

- **кохеренција** (смисловна поврзаност)
- **кохезија** ( синтаксичка поврзаност меѓу речениците).

**Кохезијата** во текстот се постигнува со:

- **референција (упатување, посочување во текстот);**
- **супституција (заменување) и елипса (испуштање);**
- **конјункција (поврзување со граматички средства);**
- **лексичко поврзување.**

### Референција

Референцијата е сфатена како однос меѓу два елемента од кој едниот од елементите се идентификува само преку другиот. Овде се среќаваме со различни случаи на анафора и на катафора на заменските зборови. Овде станува збор за внатрешнојазична референција или за ендофора, макар што е јасно дека не можеме да ја одделиме од егзофората.

Примери:

(1) ***Ти секогаш ми помагаш. Тоа*** *не можам да* ***го*** *заборавам.*

(2) *Пред вратата шеткаше* ***еден човек. Тој*** *беше многу вознемирен.*

### Супституција и елипса

Супституцијата претставува заменување на еден елемент со друг, а елипсата - испуштање на еден елемент, така што може да се каже дека е елипсата супституција во која елементот што е во прашање се заменува со нула.

Пример:

(1) - *Ти велам дека* ***треба да се смириш, да ја разгледаш ситуацијата од сите страни и можеби ќе се најде некој излез!***

- *И Марко ми* ***го*** *рече* ***истото!***

Елипсата најлесно се забележува во одговорите или во коментарите:

(1) - *Ќе одиме во Тетово?*
- ***Не!***
- *Зошто?*
- ***Виша сила!***

## Конјункција

Конјункцијата, како разновидност на кохезијата, дава информација за тоа дека реченицата или делот од текстот што се воведуваат со некое конјункциско средство се надоврзуваат на некој начин на претходната реченица или на претходниот дел од текстот.

Идеално средство за конјункција во македонскиот јазик е конјункцијата *а:*

- *Браќата зборуваа и зборуваа. Мајка ми плачеше. Татко ми само замислено ме гледаше.* ***А*** *јас молчев...*

Конјункцијата може да биде:

а. **составна:**

(1) *А тој помисли: готово, свеста ѝ се помрачува.* ***И*** *се вознемири, зашто нему му требаше Благуна без помрачена свест.*

б. **спротивна:**

(1) *Музеите и галериите во Македонија имаат богата збирка икони, имаат експонати од најстарите времиња, културноисториски предмети од непроценливо значење.*

***Меѓутоа****, музеите и галериите во Македонија немаат алармни уреди, немаат внатрешна чуварска служба ... немаат пари ... немаат...*

в. **надоврзувачка:**

(1) *Се загуби во планината.* ***А*** *таа е огромна.*

г. **алтернативна:**

(1)*Сите големи води се исти.* ***Или*** *човекот е немоќен да предвиди нешто за големиот лик на големата вода.*

д. **причински:**

(1) *Анализите извршени во поглед на пријавувањето кандидати покажуваат дека се младите луѓе сè уште заинтересирани за такви професии како што е правото, медицината и сл., а некои*

*факултети не се во можност да го достигнат планираниот број студенти.*

***Затоа*** *треба да се изработи проекција за потребите од кадри до 2010 година и да се подготви платформа за запишување.*

ѓ. **временски:**

(1) ***Прво*** *многу дискутираа, а* ***на крајот*** *сите се согласија.*

## Лексичко поврзување

Лексичкото поврзување се реализира на следниве начини:

а. со повторување на лексемите:

- ***Едно момче*** *се качуваше* ***на една липа. Липата*** *беше стара, една гранка попушти и* ***момчето*** *падна.*

б. со зборови што го покажуваат односот кон лицето:

- ***Едно момче*** *се качуваше на една липа. Липата беше стара, една гранка попушти и* ***малиот немирко*** *падна.*

CIP - Каталогизација во публикација
Национална и универзитетска библиотека "Св. Климент Охридски", Скопје

811.163.3'36(075.4)

МИНОВА-Ѓуркова, Лилјана
Граматика на македонскиот стандарден јазик за странци / Лилјана Минова Ѓуркова ; [превод на француски јазик Мирјана Алексоска Чкатроска] = Grammaire de la langue macédonienne pour étrangers / Liljana Minova Gjurkova ; [traduit en français Mirjana Aleksoska Čkatroska] . - Штип : 2-ри Август С, 2006. - 537 стр. ; 24 см

ISBN 9989-909-35-0
1. Насп. ств. насл. 2. Минова-Ѓуркова, Лилјана
а) Македонски јазик - Граматика - Учебници за странци

